


ДОКУМЕНТИ

22. СЕДНИЦА НА ЦК СКЈ

# ПОЛИТИЧКА ПЛАТФОРМА ЗА АКЦИЈАТА НА СКЈ ВО РАЗВОЈОТ НА СОЦИЈАЛИСТИЧКОТО САМОУПРАВУВАЊЕ БРАТСТВОТО И ЕДИНСТВОТО И ЗАЕДНИШТВОТО НА КОСОВО


КОМУНИСТ – СКОПЈЕ, 1981

22. СЕДНИЦА НА ЦК СКЈ

# ПОЛИТИЧКА ПЛАТФОРМА ЗА АКЦИЈАТА НА СКЈ ВО РАЗВОЈОТ НА СОЦИЈАЛИСТИЧКОТО САМОУПРАВУВАЊЕ, БРАТСТВОТО И ЕДИНСТВОТО И ЗАЕДНИШТВОТО НА КОСОВО

КОМУНИСТ – СКОПЈЕ, 1981

*На седумнаесетти ноември 1981 година е одржана во Белград, под претседателство на другарот Душан Драгосавац, 22. седница на Централниот комитет на Сојузот на комунистите на Југославија. Во работата на седницата, врз основа на Статутот на СКЈ, учествуваа, покрај членовите на ЦК СКЈ, членовите на Статутарната комисија и Надѕорната комисија на Сојузот на комунистите на Југославија, потоа секретарите на претседателствата на централните и покраинските комитети на Сојузот на комунистите, секретарот на Претседателството на организацијата на Сојузот на комуниститево ЈНА, претседателот на Советот на Сојузот на синдикатите на Југославија, претседателот на Конференцијата на Сојузот на социјалистичката младина, претседателот на Сојузниот одбор на СЗБНОВ и претседателот на Сојузната конференција на Сојузот на резервните воени старешини.*

*Во првата точка од дневниот ред е разгледана и усвоена Политичката платформа на Сојузот на комунистите за акцијата на СКЈ во развојот на Социјалистичкото самоуправување, братството и единството и заедништвото на Косово.*

*Уводно излагање по оваа точка од дневниот ред поднесе секретарот на Претседателството на ЦК СКЈ, другарот Доброслав Ќулафиќ.*

*Во втората точка од дневниот ред поднесена е Информација за досегашните подготовки за XII конгрес на СКЈ.*

*Во третата точка е поднесен извештај за работата на Претседателството на ЦК СКЈ од октомври 1980 година до октомври 1981 година.*

*Во оваа брошура ги објавуваме усвоената Политичка платформа на СКЈ, уводното излагање на другарот Доброслав Ќулафиќ и излагањето на сите учесници во дискусијата.*

*ИЗДАВАЧОТ*

# ПОЛИТИЧКА ПЛАТФОРМА ЗА АКЦИЈАТА НА СКЈ ВО РАЗВОЈОТ НА СОЦИЈАЛИСТИЧКОТО САМОУПРАВУВАЊЕ, БРАТСТВОТО И ЕДИНСТВОТО И ЗАЕДНИШТВОТО НА КОСОВО

*Овој документ му е наменет на членството на Сојузот на комунистите на Југославија воопшто, посебно на Косово, за акција на сите организирани социјалистички сили за зацврстување и натамошен развој на социјалистичкото самоуправување и заедништвото на Косово. ЦК СКЈ со погледите изложени во оваа платформа, им се обрнува на сите работни луѓе и граѓани, па и на оние поединци кои поради разни околности, се најдоа во бранот на непријателските настани, а кои всушност немаат непријателски став спрема нашата социјалистичка самоуправна Југославија.*

*Платформата се занимава со долгорочните задачи на организираните социјалистички сили. Таа ја продлабочува и ја проширува аргументацијата на оние оценки на контрареволуционерните настани на Косово што ги дадоа Покраинскиот комитет на Сојузот на комунистите на Косово во својата акциона програма, ЦК СК на Србија, ЦК СК на Југославија, како и соодветните државни органи во Федерацијата, републиките и покраините.*

*Во Платформата се говори за некои причини за настаните, за сериозните поуки што ги извлече Сојузот на комунистите од овие збиднувања; се анализира реакционерната и контрареволуционерната содржина на паролата „Косово-република" и смислата на другите непријателски и иредентистички акции; се говори за резултатите од досегашниот економски развој на Косово, како и перспективите на тој развој; се сумираат некои негативни искуства на раководството и на Сојузот на комунистите во врска со манифестациите на национализмот на Косово и се укажува на патиштата и практиката за поуспешно остварување на заедништвото во секојдневниот живот на народите и народностите на Косово. Платформата се занимава со проблемите на недоволниот развој на самоуправувањето на Косово, како осно-*

*вен и пресуден услов за развој на националната рамноправност и заедништвото на демократските и социјалистичките односи во нашето општество.*

*Овој документ не ги исцрпува сите актуелни и долгорочни прашања. Единствените и јасни оценки и ставови на СКЈ за најзначајните прашања на денешниот момент на Косово треба да придонесат во напорите на Сојузот на комунистите од целата земја да ја помогне интензивната политичка акција што се води на Косово.*

*Искуствата и поуките, како и анализата на слабостите во работата на организираните социјалистички сили и раководството на Косово, се однесуваат на целиот Сојуз на комунистите на Југославија и на другите општествено-политички организации и нивните раководства, самоуправните и државни органи.*

# I

Во многу сложените и заострени меѓународни односи, заедничка грижа на сите работни луѓе и граѓани, на сите народи и народности на Југославија е и натаму сестрано да се развива активноста на СФР Југославија врз јакнењето на меѓународната соработка, зацврстувањето на мирот и на меѓународната безбедност, врз јакнењето на независноста, суверенитетот и неврзаната позиција на СФР Југославија. Само во независна и неврзана социјалистичка Југославија можеме да продолжиме и натаму непречено да ја изградуваме нашата повеќенационална заедница развивајќи и јакнејќи го системот на социјалистичкото самоуправување, братството, единството и рамноправноста на народите и народностите, остварувајќи непрекинат економски, општествен и културен подем и напредок. Таквиот развој е најважен фактор за постојаното зацврстување на независноста и безбедноста на нашата земја.

Ваквата објективна стварност во денешново време Централниот комитет на Сојузот на комунистите на Југославија ја смета за почетна основа за целото идејно-политичко дејствување на Сојузот на комунистите и на сите социјалистички сили во земјата и на меѓународен план.

Загрижувачкиот развој на меѓународната политичка и економска ситуација, сé поопасната конфронтација меѓу големите сили и воено-политичките блокови околу сферите на интерес и влијание, проследена со трката во вооружување, заканата со сила и употреба на сила, воени интервенции и други видови мешање во внатрешните ра-

боти на одделни земји, предизвикува растечко заострување и затегнатост во меѓународните односи. Нашата земја мора да води сметка за тие околности и во секое време да биде готова да се соочи со какви и да е искушенија и опасности.

Сево ова мораме да го имаме предвид кога приоѓаме кон проблемите на стабилизацијата на политичката состојба и натамошниот развој на Социјалистичка Автономна Покраина Косово чиј нормален живот се обидоа да го нарушат контрареволуционерните, иредентистичките и националистичките елементи во март и април годинава.

Нашата земја како и секогаш е единствена и решителна, како слободна и независна заедница, да ги брани својот идентитет и придобивките на Револуцијата и на социјалистичкиот развој, со силите и средствата што ни стојат на располагање и зависно од методите со кои се служи непријателот.

Загриженоста на југословенската јавност поради ситуацијата што е предизвикана со непријателската акција на Косово е сосема разбирлива, посебно поради контрареволуционерните цели, поради агресивноста на непријателот, неговата организираност, подготвеност и поврзаност со надворешните фактори, поради обидите со сила да се промени нашиот општествен и политички систем во антисоцијалистичка, антисамоуправна и антидемократска смисла. Вандализмот на учесниците во демонстрациите доби такви размери што нашиот систем на социјалистичката самоуправна демократија ги исцрпе политичките средства и мораше да употреби соодветни мерки за да се одбрани од таквото насилство.

Ниту еден патриот и прогресивен човек, не само во Југославија, не може да го прифати ниту внатрешниот, ниту надворешниот налет врз интегритетот на социјалистичка, самоуправна и неврзана Југославија, не може да очекува откажување на Југославија од нејзините револуционерни придобивки и неприкосновеноста на нејзината територија. Контрареволуционерната акција истовремено е и удар на револуционерните остварувања на албанската народност и на другите народи и народности на Косово, кои со Револуцијата и социјалистичката из-

градба постигнаа најголема општествена преродба во својата историја.

Злоупотребувајќи ги сложеноста и противречноста на внатрешната ситуација на Косово (сé уште релативната неразвиеност, малубројноста на работничката класа, економските тешкотии, проблемот на невработеноста, недоволната развиеност на социјалистичките самоуправни односи), непријателот, со силна поддршка на странските центри, поведе борба за насилно урнување на уставниот поредок и на уставните односи во САП Косово, во СР Србија и во СФР Југославија. Неговите намери веднаш се открија со антисоцијалистичките пароли, летоци, агресивност, безобѕирни урнувачки акции, повикување на системот, идеологијата и личноста на странска држава, со отворени барања за разбивање на Југославија, со еден збор, со барања за насилно отцепување на Социјалистичка Автономна Покраина Косово од СР Србија и СФР Југославија.

Дејствувајќи организирано и перфидно во подолг период, во отсуство на решавачки отпор на организираните социјалистички сили, непријателот успеа да предизвика криза на свеста и колебање, особено во извесни слоеви на интелигенцијата, на студентската и средношколската младина, со националистички пароли да заведе и да мобилизира извесен број граѓани и млади луѓе од албанската народност на Косово. Последиците од таквото дејствување врз политичкиот живот на Косово и во целата наша земја се длабоки, како на внатрешно-политички и економски, така и на меѓународен план.

Таквите настани беа можни најмногу поради отстапките што им ги правеа Сојузот на комунистите и другите политички фактори на националистичките и иредентистичките сили во доста долг период и што национализмот беше навлегол и во редовите на Сојузот на комунистите во раководствата. Делови на Сојузот на комунистите на Косово, на Социјалистичкиот сојуз и други односно делови од нивните раководства, доста долго се повлекуваа под притисокот на внатрешната контрареволуција, а за време на самите настани не се однесуваа решително и борбено.

Иако на непријателот сега му е стеснет просторот за дејствување, пред сѐ, со политичката мобилизација на прогресивните сили на Косово, неговата готовност за акција и решителност и натаму доаѓаат до израз. И натаму сме соочени со упорни обиди да се поткопа единството на народите и народностите на Југославија, со настојувањата во албанската народност да се внесува омраза спрема Србите, Црногорците и другите народи и народности на Југославија, па дури и со закана од оружено насилство.

Во целата наша земја, посебно на Косово, за изминатите настани се говори отворено и критички. Острината на критиката е само знак за тежината и сериозноста на проблемите и длабочината на конфликтот што настана. Сојузот на комунистите и целото југословенско општество, сите организирани социјалистички сили се должни и повикани храбро да се соочат со суштината и со причините на настаните. Мораме да се запрашаме кои политички реалности ги изразуваат настаните што се одиграа и зошто дојде до нив? Како беше можно во едно демократско и самоуправно општество да се случи она што се случи на Косово? Со што беше тоа предизвикано?

Прво, тоа беше можно затоа што во нашето општество, и околу него, уште живеат националистички и други реакционерни сили и тенденции, кои оживуваат во повремени кризни или пресвртни ситуации. Овој пат непријателот беше охрабрен од економските тешкотии во Југославија, чии последици на Косово се уште потешки. Свој удел во тоа има и заострувањето на меѓународната ситуација и противвречности. Непријателот погрешно ги процени политичките услови во Југославија непосредно по Титовата смрт.

Второ, во прашање е политиката на раководството на Косово, која последниве години, објективно отвораше простор за дејствување на национализмот на Косово, која не дозволуваше да се постави остра граница меѓу нашата и националистичката ориентација, меѓу нашите и непријателските пароли.

Политиката на раководството на Косово беше ориентирана, пред сѐ, кон борба за добивање што поголеми средства врз основа на посебните права што би произле-

гувале од неразвиеноста на Косово. Тежиштето не беше во потпирањето врз сопствените сили и во остварувањето на интересите преку поврзување и заедништво со сите други народи и народности на Југославија, за сите побргу да се развиваат. Во политиката на раководството имаше доста волунтаристички и нереални барања. Оттаму чест беше расчекорот меѓу ставовите на ПК СК на Косово, ЦК СКС и ЦК СКЈ. Тој расчекор во некои ситуации достигаше кулминација, особено во поглед на развојните планови и големината на средствата за развој на Косово. Раководството на Косово ја истакнуваше тезата дека Покраината заостанува, затоа што добива мали средства. Тоа им упати писмо на Претседателството на СФРЈ и на Претседателството на ЦК СКЈ во кое го изразува незадоволството од веќе постигнатиот договор на републиките и покраините за Општествениот план на Југославија за периодот од 1980 до 1985 година. Настапи со „заканата" дека со протестот и незадоволството ќе излезе во јавност, т.е во членството на Сојузот на комунистите на Косово. Така е создавано незадоволство кај кадрите, што беше основа да се шири во масите. Нереалните барања отвораат простор за дејствување на националистите на кои никогаш не им е доволно и кои немаат граници во барањата.

Тоа беа знаци што го загрозуваат единството на Сојузот на комунистите на Југославија, па со тоа и на Југославија, зашто во интерес на сите е да се развиваме рамномерно, а најмалку развиените да се развиваат побргу, пред сè, врз основа на заедничките долгорочни интереси, а не само врз основа на некое „посебно право".

Трето, во повоениот период општеството на Косово коренито и бргу ја измени својата структура. Во Сојузот на комунистите дојдоа до израз погрешните оценки на општествениот момент, стихијните тенденции и политиката за развој на Косово. Тешкотиите што се појавија во поглед на вработувањето на младите луѓе се последица, всушност, од брзиот развој и социјалната преобразба, наглото раслојување на селото, бурниот развој на школството и универзитетот, од една, и сè уште недоволните можности на стопанството да отвори доволно работни места, за да ја апсорбира толку големата новодој-

дена работна сила, од друга страна. Не е случајно што во редовите на младината (студенти и ученици), како и во дел од интелигенцијата, имаше најмногу учесници во демонстрациите и носители на непријателски пароли, уште повеќе што на непријателската индоктринација ѝ беше отворен широк простор и што делови од раководството и сами беа зафатени со национализам.

Четврто, затвореноста на Косово во економско-политичка смисла, што е појава од поширокие размери во земјата, во практиката уште поостро се изразуваше како спрема СР Србија, така и спрема Југославија. Всушност, национализмот ја поттикнуваше затвореноста, што беше плодно тло за паролата „Косово-република“.

Поради тоа е логично што централното прашање – борбата против национализмот, со истовремено обезбедување и јакнење на националните права на народите и народностите е во согласност со Уставот. Афирмацијата на албанската народност и нејзиниот сестран развој во Југославија, како и заштитата и јакнењето на правата на нејзините припадници, можат да се остваруваат само во социјалистичкото самоуправно заедништво на СР Србија и на СФР Југославија, а не со затворање и оддалечување од тие заедници.

Петто, развивањето на бирократско-етатистичките односи, наместо самоуправувањето во здружениот труд, во месните заедници, во општините, како и во целокупната Покраина, е резултат не само на централистичката дистрибуција на средствата што притекнуваа како помош туку и на сфаќањето во раководството дека неразвиеноста е причината поради која самоуправувањето се развива побавно. Тоа беше спротивно на ставот дека неразвиеноста всушност е причина повеќе да се мобилизираат најшироките маси и нивната иницијатива и самоуправувањето што поцелосно да се развива не само во работните организации туку и во Покраината како целина, така што на различни начини да учествуваат сите граѓани, посебно кога е во прашање развојот, за на јавното мислење или на неговото мнозинство, да му бидат познати реалните можности на општеството.

Во кадровската политика некои суштински критериуми не беа почитувани, или беа разводнувани. Сооd-

ветната класна структура, морално-политичките квалитети и доследноста во борбата за спроведување на линијата и на Програмата на Сојузот на комунистите не беа доследно во основата на таа политика. Во Сојузот на комунистите, како и во другите органи и организации, доаѓаа до израз фамилијарноста, монополот на поединци и групи во водењето на кадровската политика. Легалните органи и тела најчесто беа само формално консултирани.

Значи, она што се случи на Косово, не мораше да се случи да не беше водена погрешна политика. Зашто албанската народност живее во рамноправни услови. Успешно се остварува материјалниот и општествено-политичкиот развој на Покраината. Според Уставот, социјалистичките автономни покраини и во СР Србија и во СФРЈ ги имаат сите права и одговорности за продлабочување на братството, заедништвото и рамноправноста на припадниците на сите народи и народности.

Потребата од заеднички живот на Косово во слободно, демократско општество, е историско искуство на народите и народностите од овој крај. За време на минатата војна фашистичките окупатори и нивните соработници на Косово, како и насекаде во Југославија, го поробуваа, го конфронтираа и го уништуваа населението од албанската и на другите народности и народи. Но, благодарејќи на народноослободителното движење и улогата на КПЈ тие не успеаја да ги предизвикаат Албанците, Србите, Црногорците, Турците и Муслиманите на братоубиствена војна. Свеста за историската поврзаност на сите народи и народности кои живеат на Косово беше и остана длабоко вкоренета. За време на Сталин и Коминформот кога покрај другите, и раководството на албанската партија и владата на Албанија водеа жестока кампања против КПЈ и социјалистичка Југославија и кога се уфрлувани разни диверзанти, комунистите, народите и народностите на Косово решително станаа во одбрана на придобивките од Народноослободителната борба и Социјалистичката револуција. Бројот на отпадници меѓу Албанците и другите народности, меѓу комунистите на Косово беше релативно мал.

Наша голема обврска е да се врши доследна критичка анализа на политичката ориентација и на политичките грешки што се случуваа на Косово во последните години, имајќи на ум дека најголемата одговорност за создадената состојба паѓа врз раководството на Косово. Одговорноста е и врз раководствата на Сојузот на комунистите на Србија и на Југославија што не го согледуваа тоа побргу што порано и порешително не презедоа мерки по повод збиднувањата на Косово. Само со отворена, темелна и прецизна критичка, политичка анализа на политичката ориентација и направените грешки може, долгорочно гледано, да се обезбеди дејствување на работните луѓе во борбата против национализмот и иредентизмот.

Југославија не е случајно ваква каква што е денес. Таа има длабоки корени во заедничката историска судбина на нејзините народи и народности, како и во заедничката ослободителна борба и револуција. Економските, политичките и други општествено-историски интереси, ги поврзуваат народите и народностите на Југославија во една државна и општествена заедница. Свеста за нејзината нужност се формираше преку долгата историја на заедничкиот живот на исто географско тло и преку тешката борба во Револуцијата и изградбата, што е и борба на албанската народност на Косово. Свеста за заедништвото навлегла толку широко, што можеме да кажеме дека врските на припадниците на секој народ и народност не можеа да ги скинат ни предвоената 20-годишна доминација на капиталистичките односи и експлоатирање, ниту владеењето на буржоазијата во кое доминираше великосрпската буржоазија, ни фашистичките агресори и домашните предавници за време на НОБ. Во Народноослободителната борба како и во повоената социјалистичка изградба е зацврстувано братството и единството. Тоа заедништво, врз основите на рамноправноста, сè повеќе јакне и се продлабочува. Премногу се свежа и сериозна поука, сеќавањата на бившата монархистичка и хегемонистичка Југославија, против која во Револуцијата се бореа сите наши народи и народности, станувајќи истовремено за ослободување од окупаторот, како и сеќавањата дека реакционерните и фашистичките освојувачи, заедно

со домашните предавници, вршеа истребување на оддел-ни народи и народности.

Настаните на Косово се само уште едно предупредување за Сојузот на комунистите на Југославија дека национализмот секогаш ја негира Социјалистичката революција и ја доведува во опасност. Сите прогресивни сили во земјата мораат, заедно со СКЈ, уште еднаш да извлечат искуство дека ниту еден вид национализам, било партикуларистичко-сепаратистички, било централистичко-унитаристички, не смее да биде потценуван ниту прикриван. Не смеат да се прикриваат ниту појавите на нерамноправност, мајоризација и етатистички монополи, вештачко подвојување меѓу народите и народностите на Југославија.

За време на контрареволуционерните настани на Косово реакционерниот национализам и иредентизам дури не се ни криеја зад лажните пароли, ниту ја криеја својата поврзаност со странските партнери. Налетот на непријателот, неговата организираност и упорност, разновидноста на идеолошките и политичките сили (албански сталинисти и иредентисти, бивши балисти, усташи), кои се обединети во таа акција против нас, говорат дека станува збор за долгорочна борба. Нашите акции треба да ги приспособиме на таа долгорочност, упорност и организираност на непријателот.

Секој вид опортунизам, отстапување и капитуланство пред притисокот на противниците на социјализмот и самоуправната социјалистичка заедница на народите и народностите на Југославија би бил спротивен на темелите, доследноста и целите на нашата Револуција.

## II

## ПОУКИ И ИСКУСТВА НА СОЈУЗОТ НА КОМУНИСТИТЕ ОД НАСТАНИТЕ НА КОСОВО

По повод контрареволуционерните настани на Косово, Сојузот на комунистите на Југославија, на Србија и на Косово изрази критички однос спрема политичката активност и одговорност на организациите на Сојузот на

комунистите на Косово, како и спрема работата и одговорноста на раководните луѓе. Заеднички е ставот дека водечките социјалистички сили на Косово не ја покажаа благовремено потребната организираност, насоченост и вистинска политичка акција што ја бараше карактерот и последиците од настаните.

Ние со причина се повикуваме на угледот и водечката улога на Сојузот на комунистите, но тој на Косово пред и за време на непријателските настани беше доста ослабен. Многу членови на СК не беа оспособени за политичка акција во вака сложени околности. За последните десетина години во работата на Сојузот на комунистите беше силно изразена бирократската метода, отсуството на широчина и лична иницијатива во работата, отсуството на демократизам во односите. Тоа го слабееше единството на акцијата. Синдикатот доста се оддалечи од работните луѓе. Не е далеку од вистината дека од нив се оддалечи и Сојузот на комунистите. Во работата на Социјалистичкиот сојуз и на Сојузот на социјалистичката младина имаше многу формализам без вистинска врска со младината, со работните луѓе и граѓаните.

Најмногу забуни во редовите на општествено-политичките сили внесе погрешната политичка проценка на настаните, што во почетокот ја даваше раководството на Покраината. Имаше разлика во тоа: дали карактерот на демонстрациите е економски или политички; кои се организаторите и носителите на непријателските манифестации и пароли; дали постои организирано дејствување и мешање на раководството на Партијата на трудот на Албанија. Во почетокот дури беше дадена информација дека најбучни во демонстрациите биле студенти од други републики. Тоа е една од причините што Сојузот на комунистите на Косово бавно излегуваше од таа опортунистичка позиција.

Без оглед на сите тешкотии во последно време се постигнати забележани резултати во борбата на работните луѓе против непријателот. Политичката работа во новонастанатата ситуација на Косово има успех, особено меѓу работните луѓе. Сојузот на комунистите на Косово презеде организирана акција за развивање на политичката работа во масите, за р зобличување на непријателски-

те цели, за оспособување и активирање на органите на самоуправувањето, за политичка мобилизација на Социјалистичкиот сојуз и на другите општествено-политички организации, за кадровско оспособување на соодветните општествено-политички организации и установи. Посебно внимание е посветено на задачите на економската стабилизација.

Сојузот на социјалистичката младина ја поттикна активноста на своите организации. Младината на Косово во голем број се одзва на работните акции и нејзината активност станува сѐ позабележлива, како и активноста на Сојузот на синдикатите и на Социјалистичкиот сојуз. Треба да се истакне дека Сојузот на борците одигра значајна политичка улога од првиот ден на непријателските настани. Сојузот на комунистите на Универзитетот и во средните училишта меѓутоа, покажуваше помалку самокритичност и иницијатива, иако е познато какво влијание оствари непријателот во еден дел од таа млада генерација.

Сојузот на комунистите на Југославија инсистира на широчината на акцијата и на единствени критериуми во поглед на решителноста и интензитетот на акцијата. Станува збор за последиците од настаните врз стабилноста на Југославија, врз нејзиниот внатрешен развој, врз нејзиниот меѓународен углед, врз довербата меѓу народите и народностите на Косово.

Затоа е многу значајно утврдувањето на правците за акција што ќе отвори пат кон темелни промени на општествената и политичката состојба создадена со обидот за контрареволуција. Наша цел е со идејно-политичка акција и со упорна борба да постигнеме што поголем број да биде во матицата на Револуцијата.

Политичката одговорност на комунистите посебно на раководни должности, беше и останува длабока морална и политичка потреба. Колективната одговорност не може да ја замени поединечната одговорност, критиката и самокритиката. Во борбата за остварување на единството на Сојузот на комунистите се врши диференцијација. За револуционерната општествена улога на Сојузот на комунистите голема опасност е опортунистичкото приспособување и непринципиелното приклонување

на заостанатата свест, моменталните интереси, расположенија или притисоци под изговор дека е тоа неопходно заради поврзување на комунистите, или на раководството, со народот. Политичките „успеси“ добиени со таков метод на работа се привидни и водат кон отапување на политичката острица и нереалност на движењето во општествената акција. Недоследноста и политиканството не можат да бидат белег на Сојузот на комунистите како револуционерна организација.

На социјалистичкото општество му е потребен неговиот демократски систем – самоуправувањето, општествено-политичките и другите општествени организации, пред сé, за да се ослободи од монополот на власта на личности или групи – што настанува и се одржува врз издвоеноста од живите интереси на работниот човек. Во Програмата на СКЈ е запишано дека Сојузот на комунистите мора да знае да се поврзува со општествената база, мора да ги сфати интересите на широките работни маси, мора да биде способен да гледа подалеку од нив и да влијае врз нивното мислење и акција.

Настаните на Косово јасно покажаа дека изостана секојдневната и цврста поврзаност на комунистите со граѓаните, со работните луѓе и младината, што е изразено и во слабата работа на Социјалистичкиот сојуз и на Сојузот на социјалистичката младина. Ако нема жива активност на Социјалистичкиот сојуз човекот не може да биде субјект на општествено-политичкиот живот, на планирањето и развојот на работните организации и општествените заедници, а со самото тоа нема ни договарање на луѓето. Сојузот на комунистите, без оглед на тоа колку е броен, не може да го замени Социјалистичкиот сојуз и другите масовни политички организации.

Неразвиеноста на самоуправувањето, стихијата и отсуството на жива комуникација меѓу раководството и основните клетки на општеството нужно водат кон самоволие, формирање автократски групи, дезориентација, па и колебање на масите. Поради тоа Сојузот на комунистите на Косово мора доследно да се насочи кон најголемата можна колективност во решавањето, кон демократизација на општествениот живот воопшто, а посебно

кога се во прашање долгорочните интереси на работничката класа.

Под фирмата на „национални“ и „регионални“ интереси кај нас, често се изразува егоизмот на различни интереси, што на Косово им даде можност на непријателските сили да ја прошируваат својата дејност и да добиваат сојузници. На примерот на Косово се покажа уште еднаш дека тој сојузник брзо се претвора во господар, а делови на Сојузот на комунистите, па и на други организирани општествени сили, стануваат приврзок наместо предводник. Како што покажаа настаните на Косово, акционата неспособност на Сојузот на комунистите во конфликтна ситуација негативно се одразува врз целата општествена ситуација.

Искуствата од тие настани предупредија на низа сериозни проблеми во Сојузот на комунистите во целина и во другите организирани социјалистички сили. Политичката колебливост и дезориентација во редовите на прогресивните социјалистички сили секогаш отвораат простор за пробив на непријателот. Најодговорните фактори во Сојузот на комунистите на Косово ги потценуваа силите туѓи на социјализмот и на самоуправувањето, кои доста долго се множеа, ја слабееја творечката општествена улога на масите и ја труеја нивната свест, особено свеста на младината, па и на Сојузот на комунистите. Поради тоа Сојузот на комунистите не беше подготвен во многу сложената ситуација, создадена со демонстрациите, да ја одигра неопходната политичка улога, а тоа негативно се одрази и врз однесувањето на организациите на Социјалистичкиот сојуз, Сојузот на синдикатите, на Сојузот на социјалистичката младина и на другите организирани социјалистички сили.

Во нашиот систем постојат многу субјекти на општествената свест, демократските односи се развиени, луѓето повеќекратно се организираат, самоуправуваат, работат, ги изразуваат своите несогласувања и незадоволства, делегатските собири и многубројните општествени органи самостојно дејствуваат и решаваат. Во сето тоа Сојузот на комунистите мора да биде присутен и активен, мора да го почитува самоуправниот систем и да дејствува во него единствено, инаку ќе ризикува да им го

препушти теренот на други сили, што го потврдија и настаните на Косово.

И за време на национализмот, „мас-движењето“, Патната афера, либерализмот, како и спроти настаните на Косово, се говореше за добра политичка ситуација и за силна поврзаност на раководството со базата. Поврзаноста на раководството со базата е многу значајна и решавачка за политичката акција. Но, битно е врз која основа се остварува поврзаноста на раководството и базата. Ако таа се остварува врз основите на социјалистичката самоуправна демократија и правците на нејзиниот натамошен развој, тогаш таа поврзаност секако може да биде плодна и долготрајна. Но ако се остварува врз толерирањето на национализмот или врз други политички шпекулации на непријателските политички програми, врз отсуство на критика, врз политичка демагогија или напуштање на класните интереси тогаш таа „поврзаност“ на раководството и базата може само да ја поттикнува непријателската активност, да дејствува негативно политички врз еден дел од масите, да биде во служба на контрареволуцијата.

Национализмот, за жал, ја нагриза свеста на еден дел од младите луѓе од албанска народност, како и на други на Косово, во идеолошка, политичка, психолошка, културна и емотивна смисла. Ќе биде потребно многу упорност за да му се укаже на овој дел од младите на заблудите, т.е. дека во животен интерес на народот на кој му припаѓаат е да ја оневозможуваат омразата и да ја жигосуваат. Генерацијата на младите Албанци на Косово малку знае за горчливата предисторија, за мрачниот, фашистички карактер на иредентизмот и национализмот, за жртвите што се дадени во Револуцијата, за братството и единството, за социјализмот. Непријателот се обиде грубо да ги негира тие светли страници во односите меѓу народите и народностите на тој простор. Разурнувачкото дејство на националистичката еуфорија на Косово наметна низа нови прашања и проблеми и предизвика недоразбирања и појави на недоверба меѓу народите и народностите.

Таквата ситуација е историски и политички наполно неприродно. Кому, ако не на младите луѓе, им е на

срце искрената жед за слобода и готовност да се борат за подобра иднина на својот народ. Кој, ако не младите луѓе, се за самоупавни општествени односи, за хумани односи меѓу луѓето. Сето тоа е неспоиво со националистичката омраза и предрасуди. Готовноста на младите луѓе за работа, творештво, жртви, треба да се насочи кон социјалистичката самоуправна иднина на Косово и на Југославија, рамноправна заедница на сите наши народи и народности. Треба да се ослободи тој дел од младите луѓе од канџите на политичките непријатели, кариеристи и националисти. Младината треба да говори слободно, според своето убедување, да има храброст, да ја сака слободата и да ја брани вистината, хуманите и демократски односи меѓу луѓето и братството и единството на народите и народностите. Сето тоа е неспоиво со национализмот и со иредентизмот.

Оваа земја е независна и слободна благодарение на храброста, доследноста, благородноста и моралната чистота на поединците на народите и народностите кои во најтешките околности на војната и Револуцијата беа готови на секоја жртва. Немало толку тешко време, ни во војната, ни по неа, што би го спречило нашето движење да ја зачува својата определба, и покрај сите тешкотии и притисоци. Останувавме сами, бевме клеветени, лишени од секоја поддршка. Но, останавме постојани и цврсти.

За сите на Косово, за Албанците, Србите, Црногорците, Муслиманите и Турците, пред сé за младите луѓе, чувањето и развивањето на братството и единството и на рамноправноста, што народната револуција и социјалистичкиот развој ги направија стварност, е придобивка, возвишена цел и трајна задача. Пред сите револуционерни сили на Југославија е голема обврска не само да се чува таа стварност и идеја и свест во животот на сите работни луѓе, туку постојано да се потврдува и да се продлабочува.

## III

## РАЗВОЈОТ НА МЕЃУНАЦИОНАЛНИТЕ ОДНОСИ НА КОСОВО ВРЗ ОСНОВИТЕ НА СОЦИЈАЛИСТИЧКОТО САМОУПРАВУВАЊЕ

Народите и народностите на Југославија со векови се бореле за зачувување на својата егзистенција, за општествени услови што ќе им овозможат сестран и слободен развој. Во таа борба во секој народ и народност постоеле општествени сили кои оделе во чекор со времето, со прогресивниот демократски општествен развој.

И напредните и назадните сили на секој еден народ и секоја народност барале сојузници во соодветните сили на другите народи и народности. Врз меѓунационалните поделби и негациите на малите народи се засновуваа многу надворешни, себични и освојувачки интереси на реакционерните кругови на големите сили. Раздвоеноста и судирите меѓу помалите ги зголемуваа апетитите и акциите на хегемонистите од сите видови.

Како резултат на сложениот и противречен историски развој, како резултат на многу тешки и долги ослободителни борби за национален опстанок, на денешната југословенска почва настанаа поголем број мали национални заедници. И покрај сите разлики и национални особености, и посебни интереси, историските околности им наметнаа на овие народи и народности многу заеднички општествени потреби, многу видови на упатеност на едните спрема другите, многу форми и начини на заеднички живот. Бројни политички, историски и други причини го условија мешовитиот состав на населението во поголемиот дел... во повеќето краишта на нашата земја. Бидејќи припадниците на различни нации, не само како поединци туку и како национални колективитети, се нашле заедно со делови на други нации на заедничка почва, биле во ситуација да ја делат заедничката историска судбина.

Албанскиот народ ја здоби својата независност во релативно најтешки услови. Во националното движење на албанскиот народ – како и кај повеќето балкански и други народи – се разви во текот на последниве стотина години кај националистите заблудата за „Голема Албанија", како и заблудата за „Голема Србија", „Голема Бугарија", „Голема Црна Гора", „Голема Хрватска" и

слично. Таа заблуда за националистичкото заокружување и ширење на штета на другите, исто така мали народи што живеат заедно, постои и денес во свеста и политиката на албанските сталинисти, како што постои во свеста и активноста на националистите и шовинистите кај другите народи. Конзервативните сили кои израстуваат врз бирократската исклучивост, бараат причини за своето одржување и во авантуристичкото посегнување по територијата на соседните земји.

Фашистичка Германија и Италија и нивните сојузници на Косово (балистите и другите профашистички и реакционерни сили) го подгреваа сонот за голема Албанија и во редовите на албанската националност на Косово. Ја формираа таканаречената Голема Албанија под италијанска фашистичка окупација, во која го вклучија и Косово, иако Косово веќе беше поделено меѓу трите фашистички окупатори (Германија, Италија и Бугарија).

Како свои најтешки непријатели, народноослободителното движење и револуцијата на Косово, требаше да ги совладаат национализмот и разгорувањето на омразата меѓу албанскиот и другите народи и народности. Непријателската активност од овој вид не престануваше речиси од ослободувањето. На остатоците од фашистичките сили, на соработниците на окупаторот и на балистите подоцна им се придружија информбировците како поборници на сталинистичкиот догматизам, остатоците од класниот непријател и други. Така поврзани, претставуваа еден националистички сојуз во кој беа собрани сите противнички сили. Оттука непрекинато имавме организирани илегални акции на албанската иредента, особено во последнава деценија, а во извесна смисла и во сиот повоен период, особено по судирот со Коминформот (1948).

Добро се познати фактите за меѓунационалните односи во стара Југославија. Како што се знае од историјата, а особено од марксистичките анализи на Димитрије Туцовиќ и на другите српски социјалисти и комунисти, српската буржоазија сакаше да ја потчини Албанија, да го спречи формирањето на нејзината сопствена држава, за да добие свој „излез на море“ преку албанската почва. Во стара Југославија беше забранет албанскиот јазик во

школството и во јавната администрација, а спрема Албанците е водена политика на угнетување и денационализација.

Од првиот ден југословенската револуција имаше ослободителен карактер во национален и социјален поглед. КПЈ меѓу двете војни ја почнува вистинската класна и национална борба за еманципација и ја доведе до победа во ослободителната војна. Особено е многу сторено во остварувањето на рамноправноста на нациите по ослободувањето, кога настана големиот историски прогрес на албанската народност и на другите народи и народности на Косово. Беше тоа напредок што значеше целосен општествен препород, од секојдневиот живот и обичаите до културата и стопанството, што не можеше со векови да се оствари.

Напредните сили и комунистите на Косово од самите почетоци ја прифатија политиката на КПЈ како своја и во таа смисла развиваа револуционерна, политичка, идејна и организациона активност во народот. Историјата на револуционерното движење на Косово е историја на борбата за најтесна соработка меѓу Албанците, Србите, Црногорците, Муслиманите, Турците, кои заедно живеат на Косово.

Работничкото револуционерно движење во Југославија и во Србија одамна се бореше за чист и принципиелен став спрема националното прашање, вклучувајќи го и ставот спрема рамноправната положба на Албанците и против хегемонистичките стремежи на големосрпската буржоазија. Во тој дух пишуваа и се бореа, пред повеќе од еден век, српските социјалисти – Светозар Марковиќ, Димитрије Туцовиќ и други социјалисти, а таа линија ја презедоа и ја развиваа комунистите во Југославија и во Србија. За политиката на рамноправност, против хегемонијата и угнетувањето со децении се води доследна борба, особено по консолидацијата на Партијата под раководството на Тито.

Втората светска војна беше сурово училиште. Окупаторот и неговите соработници вршеа геноцид и истребуваа цели групации на одделни народи и народности. Тргнувајќи од животното значење на националното прашање, КПЈ го решаваше револуционерно, остварy-

вајќи ја политиката на братство и единство во Југославија. Во тешки услови на фашистичка окупација, Албанците, Србите, Црногорците, Муслиманите, Турците и другите водеа ослободителна борба, и, во духот на револуционерните традиции на нашето движење, градеа нови односи на братство и единство на народите и народностите на Косово, кои живееја и живеат заедно. Овие историски факти имаа и имаат огромна тежина за иднината на сите луѓе на Косово.

### *Решение на националното прашање во социјалистичка Југославија*

Потпирајќи се врз своите поранешни принципиелни и марксистички ставови и традиција, КПЈ ги изгради основите на стратегијата за решавањето на националното прашање во Југославија уште во времето на сопственото осамостојување и консолидација под раководство на Јосип Броз Тито. Тоа беше посебно изразено на Петтата земска конференција на КПЈ (1940.). Со тоа, покрај другото, е овозможено успешно подготвување, организирање и водење на народноослободителната борба и социјалистичката револуција, спротивставување на братоубиствената војна и остварување на политиката на братство и единство. Со ослободителната и револуционерна борба на народите и народностите оваа концепција пресудно беше афирмирана во одлуките на Второто заседание на АВНОЈ (1943.).

Воспоставувањето и развојот на националната рамноправност е една од битните цели на југословенската револуција. Принципот „право на секој народ на самоопределување, вклучувајќи го правото на отцепување или на обединување со други народи", е изразен на Второто заседание на АВНОЈ. Нова Југославија е воспоставена „како демократска држава врз федеративен принцип, како државна заедница на рамноправни народи". АВНОЈ (1943) категорички се изјасни дека националните малцинства ќе ги имаат сите права во нова Југославија. Тоа беше еден од првите принципи на новата заедница и

држава на југословенските народи и на народностите со кои заедно живеат.

Овој принцип се засноваше врз целосната национална рамноправност на сите народи и народности на Југославија, врз ликвидацијата на поделбата на народот како целина, или на неговите делови, на владеачки и потчинети. Тоа значеше ликвидација на секој вид национална нерамноправност, односно дискриминација по основа на националната припадност.

Друга основа на нова Југославија беше принципот на политичко единство, независност и територијален интегритет на федеративната држава Југославија. Со принципот на национално самоопределување од почетокот и во текот на оружената револуција „начелно се определува доброволноста на обединувањето, државната положба и суверенитетот на народот и на неговите републики во рамките на југословенската државна заедница". Определувајќи се за револуција и за федеративно уредување, КПЈ решително рече дека не го признава ни поразот ни распарчувањето на Југославија.

Со одлуките на АВНОЈ и подоцна со уставите е обезбедена целосна национална слобода и рамноправност на народностите во Југославија, во политички, економски, културен и во секој друг поглед. Настанувањето на автономните покраини покажува дека со особено внимание се водело сметка за особеностите на одделни територии, за етничката структура, за историските и другите традиции, за економскиот и географскиот момент.

Меѓу основните причини за востановувањето и развојот на Социјалистичката Автономна Покраина Косово – како општествено-политичка заедница, која е во состав на СР Србија и конститутивен елемент на југословенскиот социјалистички федерализам, се истакнуваат: определени историски, културни и јазични особености, големиот број припадници на различни народности кои во овие подрачја живеат заедно со припадници и делови на други народи на Југославија; особеностите во степенот и структурата на економската развиеност и др. Во текот на ослободителната борба и револуцијата настана единствен револуционерен субјект како легитимен политички носител на општествените интереси на сите на-

предни луѓе, на сето население, на припадниците на сите народи и народности. Овие единствени субјекти изразени во највисоките претставнички органи на народната власт, врз основа на слободно изразената волја на населението – на народите и народностите во Покраината и врз слободно изразената волја на народот на Србија, донесоа одлука за идниот заеднички живот во Република Србија и Југославија.

Реализацијата на политиката на националните права и интереси на сите народности во Југославија е развиjана во НОБ и продолжена е по ослободувањето. Согласно со тогашните можности, тоа е правено во сите области на општествениот живот. На Косово и Метохија сложената и значајна општествено-политичка активност се развива во автономната област. Се води сметка за застапеноста на албанската народност и на другите народности во органите на власта и во раководствата на општествено-политичките организации. Се отвораат, на пример, основни и средни училишта и курсеви на албански јазик. Кон почетокот на шеесетите години се основаат првите факултети на кои почнува и настава на албански јазик и тн.

Иако се остварени многу видови на задоволување на особените национални права и потреби, нивната реализација сепак беше побавна од предвидувањата во програмата на нашето движење и оптоварена со негативни последици од бирократскиот централизам и унитаризам.

Со Четвртиот пленум на ЦК СКЈ (1966.) отстранети се пречките и создадени се нови услови за развој на националната рамноправност во цела Југославија, а посебно на Косово. Начелно, тој однос и порано беше утврден и запишан во Програмата на СКЈ и во Уставот на Југославија. Меѓутоа, во практиката доаѓаше не само до застои во остварувањето на националната рамноправност туку и до злоупотреби и деформации.

Комунистите на Југославија, на радикален начин влегоа во пресметка со бирократските и унитаристичките тенденции. Комунистите на Југославија, на Србија и на Косово решително ги отстранија пречките за натамошниот развој на самоуправувањето и, врз таа основа,

остварија големи резултати во постојаниот развој на националната рамноправност. Албанците на Косово тогаш беа ограничувани во целосното остварување на националните права. Но појави на узурпација на демократските и самоуправните права постоеја и во други делови на нашава земја. Комунистите на СР Србија, како и комунистите на целата наша земја, остварувајќи ги одлуките на Четвртиот пленум на ЦК СКЈ, доследно водеа борба против бирократско-централистичките и унитаристичките методи.

### *Социјалистичкото самоуправување – основа на националната рамноправност и единство*

Со развојот на Југославија се создадени претпоставки усвоените принципи за национална рамноправност што подоследно и поцелосно да се остваруваат, да добијат сѐ подлабоки и посестрани социјалистички општествени содржини. Такава голема историска шанса создаде самоуправувањето. Тоа за прв пат создаде можност работничката класа на една повеќенационална заедница, врз принципот на вистинска и целосна национална рамноправност, да го решава прашањето на располагањето со „националниот вишок на трудот". Обезбедено е правото на секоја нација и народност и на нивната работничка класа, согласно со основите на уставниот систем, да управуваат со доходот што се создава во таа заедница.

Оваа рамноправна општествена положба им обезбедува на припадниците на сите народи и народности во самоуправните организации и заедници, во сите општествено-политички заедници, почнувајќи од општините како основни самоуправни општествено-политички заедници – да ги остваруваат своите самоуправни права (правата на припадниците на народите и народностите утврдени со Уставот и со законите), како и да вршат во нив соодветни функции на власта врз основа на Уставот и законите. Со тоа за националната рамноправност е сторено нешто што е без преседан во историјата. Не зна-

еме други федерации и општествени уредувања што би можеле во тој поглед да се споредуваат со нас.

Со развојот на социјалистичките односи врз основите на самоуправувањето и со соодветната еволуција на националната рамноправност во сите сфери на општествениот живот, социјалистичките автономни покраини, врз основа на Уставот на СФРЈ, на СР, Србија и на уставите на социјалистичките автономни покраини, ја збогатија политичката, општествената, економската и културната содржина на својата автономија.

Припадниците на народностите се целосно рамноправни во сè со припадниците на народите. Заради сестран развој на рамноправноста на народите и народностите Извршниот комитет на ЦК СКЈ во 1959 година донесе „Заклучоци за прашањата на националните малцинства". Остварувањето на овие заклучоци во наредните години придонесе да се унапреди нивната положба, улогата, правата и одговорностите. Во тоа време дојде до созревање на свеста и на ставовите за менување на називот „национални малцинства". Како израз на промените и развојот на општествениот карактер на националната рамноправност и на општествената положба на народностите во условите на социјалистичкото самоуправување, уставите од 1963 година го востановуваат називот „народности" место „национални малцинства". Новиот назив ги изразува практиката и ставот на социјалистичка самоуправна Југославија дека националните права на народностите не се сведуваат на класичните малцински права (во културата, просветата и сл), како што е главно случај во речиси сите други држави каде што им се гарантираат некои демократски права на националните малцинства. Припадниците на националните малцинства, по чија иницијатива дојде до промена во називот народности, со тоа уште повеќе изразуваа, потврдуваа и нагласуваа дека ѝ припаѓаат на земјата и на заедницата во која што живеат.

Припадниците на народностите, како работни луѓе и граѓани, имаат исти права како и припадниците на народите во изборот на делегати во сите органи на власта, во сите општествено-политички организации, во општината, во покраината, во републиката и федерацијата.

Претставници на социјалистичките автономни покраини како и претставници на социјалистичките републики се избираат за претседател на Претседателството на СФРЈ, Во решавањето за основните прашања на општественото уредување и на уставниот систем на СФРЈ, покраините имаат исти права, должности и обврски како и републиките. Социјалистичките автономни покраини суверено решаваат за својот економски развој. За судбината на доходот што се остварува во нив решават работниците во организациите на здружениот труд како и во цела Југославија. Социјалистичките автономни покраини донесуваат свои устави, закони и прописи, ги имаат сите органи, законодавни тела и установи што ги имаат и социјалистичките републики. Во покраините постојат универзитети на кои наставата се изведува на јазиците на народностите. Социјалистичките автономни покраини како особени, пошироки општествено-политички заедници истовремено се во составот на СР Србија и се конститутивни елементи на југословенскиот социјалистички федерализам.

Во услови на социјалистичко самоуправување настанува нов период на политиката и практиката на СКЈ и на сите социјалистички сили во развојот на нациите, народностите и меѓунационалните односи. Во Програмата на Сојузот на комунистите на Југославија (1958.), на Осмиот, Десеттиот и на Единаесеттиот конгрес на СКЈ, како и во уставниот систем воспоставен во 1974 година, сестрано е разработена политиката на развојот на националната рамноправност, на братството и единството како и соработката врз рамноправни, социјалистички самоуправни основи. Општествените искуства настанати во революционерната практика од ова време покажаа дека народите и народностите на Југославија можат да се одржат и сестрано да се развиваат само заедно и врз основите на рамноправност.

Ваквото политичко и уставно-правно решавање на проблемот на народностите, т.е. нивната национална рамноправност во Југославија, претставува највисок дострел на општествената практика и на уставно-правните гаранции што се денес познати во светот. Далекусежноста на овие решенија може да се види само во склопот на

плодовите и можностите што ги дава самоуправувањето, бидејќи во него основата на националната рамноправност ја претставува севкупната општествена и економска рамноправност на луѓето, на работното место и во секоја општествено-политичка заедница. Нашите достигања во остварувањето на посебните и заедничките општествени интереси на народите и народностите во Југославија се најдобра потврда на виталноста на самоуправниот пат на социјалистичкиот развој.

Вкупниот биланс на општествено-економскиот развој на Косово од 1945 година до денес покажува дека оваа Покраина доживеа епохална преобразба и напредок. Фактите за развојот на стопанството, стандардот, школството, културата, науката, спортот, издавачките дејности, на албанската како и на другите народи и народности, даваат слика на динамичен и творечки социјалистички развој, слика на една богата, во светот па дури и кај нас недоволно позната, општествено-економска, политичка и културна стварност.

Поради сето тоа националистичките и иредентистичките контрареволуционерни акции и тенденции на Косово се спротивставени, и субјективно и објективно, на реалните интереси на Албанците на Косово и во целата СР Србија, во СР Македонија, во СР Црна Гора и во другите делови на Југославија, како работни луѓе и граѓани, како припадници на особена повеќенационална заедница во Југославија.

Меѓутоа, забавениот развој на самоуправувањето го отежнуваше процесот на национална афирмација и побрзиот развој на заедништвото меѓу народите и народностите на Косово. Неразвиеноста на самоуправувањето исто така ја отежнуваше неопходната природна и самоуправна поврзаност на стопанството на Косово со стопанството во СР Србија и во Југославија.

Посебно беше штетно автократското однесување на поединци и групи под паролата „ние и народот", а кои всушност решаваа во името на сите фактори на општествениот систем и на сите работни луѓе, заобиколувајќи ги во практиката самоуправувачките организации и институции. Бирократскиот вербализам за самоуправувањето

често беше покритие за разни облици на самоволие и етатизам.

Во средините каде што припадниците на народите и народностите живеат заедно, како што е случај на Косово, нивните интереси и односи во нашиот самоуправен систем мораат заеднички, демократски да се решаваат во работните организации, во месните заедници, во општината, во Покраината, во Републиката и во Федерацијата. Сите обиди заедничките проблеми да се решаваат без соработка на работните луѓе на сите народи и народности што живеат заедно, однапред се осудени на неуспех, бидејќи се спротивставуваат на развојот на рамноправноста и заедништвото.

Настаните на Косово повторно во остра форма го наметнуваат сознанието и искуството дека во нашето општество сите носители на посебните интереси не се свесни за својата одговорност спрема својата социјалистичка, демократска, самоуправна заедница. Со неподготвеноста за договарање и спогодување тие ја смалуваат способноста за одлучување и ефикасноста на сите рамништа. Тоа е опасност која може да го доведе во криза развојот на нашата демократија и самоуправување. Развојот на самоуправувањето зависи во голема мера од стабилноста на економските и политичките односи. Од самоуправната демократизација на односите во федерацијата, во републиките, покраините, општините, месните заедници и организациите на здружениот труд зависи стабилноста на меѓунационалните односи. Оттука потребата за борба на Сојузот на комунистите тие односи сѐ повеќе да одговараат на долгорочните интереси на работничката класа, да придонесуваат за поголема слобода и рамноправност на народите и народностите и за јакнење на нивната самоуправна поврзаност.

За порешително да му се спротивставиме на национализмот и за да ги унапредиме рамноправноста и заедништвото, мораме уште повеќе да работиме на натамошниот развој на социјалистичките самоуправни односи, особено од аспект на демократското и социјалистичкото здружување на интересите и решавањето на спорните ситуации. Разните националистички погаѓања и партикуларизми, што ги има во нашата практика, ѝ отва-

раат пат на „слепата реакција на исто толку слепиот национализам". Сите оние што водат сметка само за моменталните парцијални интереси, кои се слепи за сé она што го донесува ширењето на практиката на самоуправувањето и современиот развој на производните сили во светот, научниот и технолошкиот прогрес, му нанесуваат штета на економскиот развој со тешки последици на социјален и политички план.

Врз етатистичката подлога во САП Косово израснуваше политичка практика што го отежнуваше развојот на економското, општественото и политичкото единство на СР Србија врз самоуправни основи, врз уставните принципи и решенија. Многу значајни, заеднички и единствени функции на СР Србија, утврдени со уставите, не се остварувани. Во практиката не се реализирани уставните начела дека СР Србија, како општествено-политичка заедница и држава, со целината на своите организирани социјалистички сили, со Сојузот на комунистите како водечка идејно-политичка сила, е одговорна за вкупниот општествен, економски, политички и културен развој на Републиката како целина, на сите нејзини делови па и на САП Косово. Колку што покраинското затворање беше посилно, толку самоуправната соработка, здружувањето и интеграцијата во СР Србија како целина, предвидена со уставите, беше послаба и толку доаѓаше во расчекор со природните можности и општествените потреби. Тенденцијата кон затворање и одвојување на Покраината од СР Србија како целина, беше основа на затворање спрема Југославија како целина. Нејзе и одеа при рака појавите на автократија и етатизам во целата земја, од организациите на здружениот труд до Федерацијата. Во вакви околности никнуваа различни и еднострани толкувања на автономната покраина, на републиката, федерацијата, т.е. на карактерот на нашиот федерализам. Едно од нив е изразувано преку запоставувањето на самоуправниот развој и во етатистичкото изедначување на Покраината и Републиката.

Самоуправната положба на Автономната покраина Косово и нејзините односи во СР Србија и во СФРЈ мораат да се засноваат врз доследното остварување на нашиот уставен систем.

Секако, отсуството на самоуправното спогодување и општественото договарање несамо последица од постоењето на различни интереси туку и од стремежите за осамостојување на политичкиот врв, што се пренесуваше и врз системот на односите. Досегашните односи меѓу Социјалистичката Автономна Покраина и СР Србија како целина заостануваат зад потребите на самоуправувањето, на здружувањето на трудот, зад можностите што ги нудат и што ги претпоставуваат уставните принципи и решенија.

Затоа е неопходно не само да доаѓа многу повеќе и побргу до самоуправно спогодување и општествено договарање во СР Србија и во рамките на СФРЈ, туку и да се создаваат општествено-политички услови за нивно остварување. Битно е во тоа спогодбите и договорите да израснуваат и да се остваруваат врз социјалистичка самоуправна основа, да ги јакнат процесите на самоуправната интеграција и самоуправното здружување на трудот и средствата, да се потпираат врз економските законитости и да го спречуваат бирократскиот субјективизам и волунтаризам.

Автономната покраина го засновува својот развој врз сопствените сили и врз отвореноста за меѓусебна соработка, за соработка со сите самоуправни организации и општествено-политички заедници во СР Србија и СФРЈ Југославија.

Самоуправната афирмација на автономноста на Покраината не е спротивставена на единството на Републиката. Станува збор за тоа да се афирмира уставната автономност на Покраината така што истовремено да се обезбеди положбата и развојот на СР Србија како државна и самоуправна општествено-политичка заедница, во практиката да ги остварува заедничките функции, како што е предвидено со уставите.

Сите социјалистички организирани сили, а посебно Сојузот на комунистите, мораат во наредниот период да ја изградуваат и да ја остваруваат политиката на заедништво во САП Косово, во СР Србија и во Југославија, да ги поттикнуваат процесите на самоуправното спогодување, здружување и општествено договарање, кои се недоволно развиени и ограничени, и да ги јакнат соработката

и заедништвото на разни подрачја: во економијата, науката, културата, образованието, информирањето и др.

Неопходно е организирано да се изградуваат односите на соработка и единство во СР Србија како целина во духот на Уставот на СФР Југославија, Уставот на СР Србија и Уставот на Автономната Покраина и согласно со потребите што ги наметнува денешниот самоуправен развој. Решавачки предуслов за остварување на оваа политика е неодложното и доследно здружување на трудот и средствата на сите основни општествени клетки во Покраината, СР Србија како целина и во СФР Југославија. Тоа е незаобиколен пат за укинување на основите на бирократско-етатистичката свест и однесување кои се причина за многу политички промашувања, а посебно за националистичкото затворање и сепаратистичкото подвојување. Од тоа денес боледува општествената свест и во многу други средини, а со тоа се хранат сите национализми во Југославија.

### *Реакционерната смисла на паролата „Косово – република“*

Југославија овојпат не се соочи со реалните општествени, економски, културни и политички проблеми врзани за правата на албанската народност во Југославија и за нејзината рамноправност. Се соочивме со реакционерниот и контрареволуционерен стремеж целокупниот развој на Косово и на Југославија со насилство да се сврти во сосема спротивна историска насока. Контрареволуционерните сили се обидоа во името на мрачните цели на големоалбанскиот национализам со сила да наметнат побуна и отцепување од Југославија. Оваа контрареволуционерна цел, отворено и гласно е изразена во барањето на албанските националисти и иредентисти да се создаде таканаречената „Албанска република на Косово“.

Во контрареволуционерната побуна и пропаганда албанските националисти ја истакнуваа паролата „Република“ која би ги опфатила сите „албански краишта“ во

Југославија, отцепување од СФРЈ и приклучување кон НСР Албанија. Другиот, тактички вид на оваа парола беше и остана „Косово – република“ во рамките на СФРЈ која би ги опфатила сите „албански краишта“, што е само маневар за постигнување на првата цел. Во секоја прилика нападно се изразувани заканите со сила, како и други иредентистички пароли против СФРЈ, нејзините историски личности, општествениот поредок и вкупната политика. Во атмосфера на националистичка плима, каде што ни ставовите на Сојузот на комунистите на Косово за тоа прашање не беа секогаш јасно изразени, голем број луѓе наседнаа на таа парола.

Паролите „Косово – република“, „Обединување“ и слично се јавуваа и во непријателските демонстрации на Косово во 1968 година. На бирократско-етатистичката, националистичката и иредентистичката суштина на непријателските демонстрации, и покрај низа преземени мерки, Сојузот на комунистите на Косово, Србија и Југославија, не им придаваше политичко значење што го заслужуваа овие националистички акции и пароли.

Во рамките на поширокатa тенденција на територијално затворање, некои одговорни личности на Косово водеа политика што ја отежнуваше соработката во СР Србија и во Југославија. Тоа беше една од причините што паролата „Косово – република“ не доби порано неопходна, јавна и јасна политичка осуда.

„Социјалистичка Автономна Покраина Косово е настаната во заедничката борба на народите и народностите во Народноослободителната војна и социјалистичката револуција на Југославија и, врз основа на слободно изразената волја на населението – на народите и народностите на Косово и слободно изразената волја на народот на Србија, се здружи во Социјалистичка Република Србија во рамките на СФР Југославија“ (Устав на САП Косово). Со тоа е искажана и потврдена објективната општествено-историска потреба и реалност, бидејќи албанската и сите други народности на Косово придонесоа за создавање на нова Југославија, како своја рамноправна социјалистичка заедница. Немаше тука дилема, зашто народите и народностите на Косово живееле со векови заедно, заедно се бореле за социјално и национално ос-

лободување потпирајќи се едни врз други, а во текот на ослободителната војна и револуцијата, под раководството на КП на Југославија, одеа под една партизанска заклетва на својот народ – за своето и заедничкото национално и социјално ослободување, за заеднички живот во нова Југославија. Придобивките од револуцијата и од социјалистичкиот развој се прва причина што најголем дел од албанската народност на Косово, па дури добар дел од оние што им наседнаа на националистичките пароли, не се спремни да ги следат екстремните националисти и иредентисти. Нивните животни интереси се во демократскиот самоуправен систем и односите во Југославија, а не во сталинистичкиот систем во Албанија.

Политичката смисла на паролата „Косово – република" содржи многу контрареволуционерни цели. Основни се следниве:

– врз основите на етатистичката сопственост и сталинистичката диктатура да се создаде организирано, бирократско-етатистичко упориште;

– да се воспостави таква државна творба која исклучиво врз „чисто етничка" основа би ги собрала сите Албанци во Југославија;

– да се оформи таква етатистичка творба чија општествена суштина би била спротивна на главните придобивки од социјалистичката револуција, од достигањата на социјалистичката самоуправна демократија во Југославија, од одлуките на АВНОЈ и од принципите на уставниот поредок на СФРЈ.

Сите овие контрареволуционерни цели се, значи, спротивставени на животните интереси на сите народи и народности во Југославија, на општествениот систем, на меѓународната положба, историската улога и егзистенција на СФРЈ, па со тоа и на животните интереси на самата албанска народност во Југославија.

Со еден збор, смислата на овие барања е изразена во ставот дека националното прашање во Југославија може да се реши божем „само со уривање на системот на социјалистичкото самоуправување... како капиталистичка теорија и практика" (Енвер Хоџа, 1978 година).

Значи, прва и основна цел на иредентистичките и сепаратистичките концепции е уривање на социјалистич-

киот самоуправен поредок во Југославија. Таканаречената „Република Косово“ би била една антиисториска творба од сталинистички тип, имитација на оној облик на примитивен, аграрен комунизам и на лажен егалитаризам што е реализиран во соседна НСР Албанија.

Барањето на националистите и иредентистите да се создаде нова држава која врз „чисто етничка основа“ би ги собирала и територијално би ги обединила сите Албанци во Југославија повеќекратно е реакционерно во современиот свет. Тоа за прва последица би ја имало вештачката поделба и насилното раздвојување на историски настанатите општествени заедници и територии во кои со векови живеат делови од повеќе народи, припадници на поголем број народности.

Ваквата насилна поделба би ги срушила најголемите придобивки од заедничкиот живот што ги остварија сите работни луѓе на Косово во досегашната социјалистичка изградба. Оваа поделба би водела кон изолација и затворање врз националистичка основа, како и кон протерување и насилно иселување на припадниците на одделни народи и народности.

Историските искуства покажаа дека секое државно организирање врз принципот на „етничка чистота“ и стриктна национална исклучивост е спротивно не само на социјализмот туку и на елементарните демократски права и на современите потреби на луѓето. Обидот за остварување на овие, во суштина расистички принципи, внатре во Југославија спротивен е на нејзиниот социјалистички самоуправен поредок, на територијалната целокупност на нејзините социјалистички републики, а со тоа и на интегритетот, независноста и самостојноста на СФРЈ. Ова дотолку повеќе, што СФРЈ и СР Србија не се вештачки творби во кои САП Косово се наоѓа случајно. Социјалистичките автономни покраини, социјалистичките републики и СФРЈ се општествени реалности, настанати со долгиот историски развиток. Тие се, пред сé, резултат од Народноослободителната борба и социјалистичката револуција со која народите и народностите на Југославија се изјаснија за заеднички живот.

Станува збор, во суштина, за барање на албанските иредентисти, под паролата „Косово – република“ да се

ревидираат и да се изменат денешните граници на суверените држави. Тоа би ги довело во прашање основните принципи на денешните меѓународни односи, како што е начелото за неповредливоста на постојните граници, кои се усвоени со Повелбата на Обединетите нации и на Конференцијата за европска безбедност и соработка во 1975 година во Хелсинки. Оваа политика директно би водела кон она опасно заострување на меѓународните односи што го загрозува мирниот развој толку потребен на секој народ.

Најопасна политичка последица од ваквите планови е што барањето за „чист етнички состав" значи затворање во рамките на националните групации. Ваквите околности се погодни за настанување на различни барања за вертикално државно-политичко поврзување и организирање на луѓето исклучиво спрема националната припадност, т.е. независно од државниот и општествениот карактер на политичките заедници во кои работните луѓе живеат и работат. Појавата на ваков политички национал-изолационизам е наполно спротивна на објективните тенденции на општествениот прогрес и на законитостите на економската и општествената интеграција на луѓето, а особено на социјалистичкото самоуправување и на демократизацијата на општествените односи и положбата на луѓето во социјализмот. Да се подлегне на таа појава би значело, особено во средините со мешовит национален состав, да се предизвика вештачко раздвојување, со тешки последици врз општествената положба и улога на работничката класа, врз општествениот живот на сите граѓани, врз интеграционите процеси, врз вистинската национална рамноправност и заедништво. Тоа би значело вештачко разгорување на меѓунационални судири во врска со секој општествен, економски и културен проблем. Излезот од овие судири исклучиво би зависел од односот на силите во овие и меѓу овие, во себе затворени, национални групи. Ваквата конфронтација неминовно би водела кон мајоризација на поголемите и посилните врз помалите и послабите.

Проблемот на националните малцинства е универзален, светски проблем. Повеќенационалните заедници не се ни реткост ни случајност. Тие не се последица само

од историските настани, од војните, од кроењето на државите и светот спрема интересите на најмоќните сили во минатото. Подлабоки причини за настанувањето на тие заедници се сѐ помасовните поединечни и групни миграции што се резултат на развојот на општествената и меѓународната поделба на трудот и напредокот на човештвото. Подрачјата на кои се приближуваат, се сретнуваат и се граничат определени нации по правило се подрачја со мешовит национален состав.

Вистинските национални интереси можат во полна мера да се остваруваат само во меѓусебно разбирање, почитување и доверба, во постојано зближување и соработка со припадниците на другите нации и народности на заедничката територија. Единствено е прогресивно, и во заеднички интерес на сите народи и народности што ја населуваат дадената територија, проблемите да се решаваат во духот на братството и рамноправноста. Тоа е незаменлива прогресивна концепција кон која денес човештвото се стреми.

Ставот на СКЈ и политиката на СФРЈ за проблемите на националните малцинства воопшто, односно за народностите во Југославија, се познати и се остваруваа во практиката веќе повеќе децении. Оваа практика и политика се принципиелни и единствени како во однос на народностите во Југославија така и во однос на деловите на народите на Југославија во соседните земји, па и во однос на националните малцинства и етничките групи воопшто, насекаде во светот.

Барањата за посебно државно конституирање на народностите се изразито реакционерни, зашто го изразуваат ставот за национално подвојување и изолационизам на подрачјата со „мешовит“ национален состав и во услови на сѐ поголема објективна меѓузависност меѓу народите и земјите, во услови на законито јакнење и развој на меѓунационалните интегративни процеси.

Значи, поради многу начелни и конкретни историски причини и според принципите на уставното уредување на СФРЈ, народностите не формираат своја засебна држава. Тие имаат своја држава заедно со народите и народностите со кои живеат. Правата и одговорностите што во практиката ги остваруваат албанската и другите

народности, во рамките на автономната покраина, социјалистичката република и СФРЈ, ја изразуваат фактичката рамноправност на народите и народностите во Југославија.

Со еден збор, паролата „Косово – република“ наполно се спротивставува на социјалистичкото самоуправно уредување во Југославија, во која албанската народност стекна целосна рамноправност во економски, политички и културен поглед и чија што општа состојба постојано се подобрува, сразмерно на можностите и остварувањата на нејзиниот економски развој. Основната смисла на паролата „Косово – република“ е всушност барање за менување на револуционерните придобивки и на определбите на сите наши народи и народности, за разбивање на нивната федеративна заедница и за ревизија на државните граници на СФРЈ, што значи загрозување на територијалниот интегритет и спротивставување на социјалистичкиот самоуправен поредок во Југославија.

### *Борба против национализмот и развивање на заедништвото*

Мошне е значајно да не се мешаат поимите „национално“ и „националистичко“, да не се прави замена на национализмот и националната афирмација. Кога говориме за национализмот и иредентизмот, во врска со настаните на Косово, треба јасно да истакнеме што подразбираме под тоа и на што се спротивставуваме.

Национализмот против кој мораме решително да се бориме е националната исклучивост, стремежот за оддалечување на народите и народностите кои долго живеат на заедничка територија и кои заедно се бореа за својата иднина. Иредентизмот е, освен национална омраза, и повик за поткопување и уривање на југословенската заедница и откинување на дел од државната територија. Тој секогаш бил знаме на реакцијата, почнувајќи од германскиот расизам, италијанскиот фашизам, големоунгарската фашистичка иредента, па сѐ до четништвото, балистите, усташите, белогардистите и други.

Политиката на потесните раководни структури на Косово беше особено погрешна во тоа што доследно и цврсто не се пресметуваше со национализмот. Во ставовите и практиката немаше граници меѓу националната афирмација од една и национализмот и иредентизмот од друга страна; меѓу развивањето на самоуправната автономија и затворањето и одвојувањето од СР Србија и СФРЈ; меѓу природните стремежи за стопански, општествен и културен развој и оправданото барање помош за развој од развиените републики од една и трајната политика на потпирање врз сопствените сили и врз нивниот развој од друга страна; меѓу рамноправноста и изградувањето на врските и зближувањето на народите и народностите во СР Србија и СФРЈ и етатистичкиот приод во решавањето на посебните и заедничките проблеми во главните области на животот.

Оттука, трајна и секогаш актуелна должност на сите комунисти, како на Косово така и на комунистите на секој народ и народност во Југославија, е идеолошки јасно и политички принципиелно и доследно да ја разграничуваат борбата и напорите за национална афирмација и рамноправни односи од злоупотребата на националните интереси и од националистичките акции од сите бои.

Со оглед на тешкото историско наследство што ја оптоварува свеста на Албанците, Србите, Црногорците, Муслиманите, Турците и на другите, исклучително е важно развивањето на заедништвото на Косово. Имајќи ги предвид и разликите во степенот на економската, културната, урбаната и општа развиеност, покрај големите јазични разлики, покрај значителните разлики во начинот на секојдневниот живот, во обичаите и навиките, покрај религиозните разлики и друго, кон негувањето на заедништвото и создавањето на интернационалистичка свест мора да се пристапи политички доследно и организирано, научно-марксистички и хуманистички, во духот на нашето социјалистичко заедништво и Титовите идеи.

Некои појави во секојдневниот живот на Косово водеа, место кон остварување на заедништвото, кон создавање нов јаз меѓу националностите. Многу крајности водеа кон изолација во општествениот, културниот и се-

којдневниот живот, почнувајќи од воспитувањето во претшколските установи, културните друштва, преку одвоените ученички екскурзии на училиштата и факултетите, до појавата на иселување на Србите и Црногорците, и појавата на одвоени шеталишта на албанската и на другата младина на градските тротоари.

Се инсистираше, во некои случаи, припадниците на народите и народностите на Косово да мораат задолжително да го знаат албанскиот јазик ако сакаат да се вработат на определени работни места. Од друга страна, децата и младината од другите националности не ја чувствуваа неопходната потреба за учење на албанскиот јазик. Се покажа дека не е доволно да се прокламира јазичка толеранција. Неопходно е просветните, социјалните, политичките и општествените организации да создаваат клима и услови за учење и познавање на немајчиниот јазик и за двојазично школство во повеќенационалните средини. Тоа им одговара на потребите на работата и животот, тоа е значаен вид на рамноправна комуникација и на вистинско зближување на луѓето во повеќенационалните средини.

Националната афирмација на албанската народност на Косово погрешно е сфатена, дури и кај некои луѓе во Сојузот на комунистите, како „албанизација", т.е. запоставено е историското и современото заедништво на сите народи и народности на Косово. Националната афирмација е сфаќана како културна и социјално-психолошка „хомогенизација" на сите Албанци по секоја цена – без оглед на долгата историја на заеднички живот, што во современиот свет е апсурдно.

Националната афирмација на Албанците треба да се поддржува и да се охрабрува. Но било какви успеси во смисла на националната афирмација на Албанците се невозможни надвор од братското договарање и соработка на сите народи и народности во САП Косово, во СР Србија, во СФРЈ. Националната афирмација е можна во атмосфера на заемно разбирање, почитување, на социјалистичка и класна солидарност и заемност.

Кардељевото предупредување (1977.) и денес е мошне актуелно. Тој потсети на тоа дека порано говоревме, кога станувате збор за Косово, дека Србите сно-

сат посебна одговорност, а денес е ситуацијата обратна, „денес Албанците на Косово сносат посебна одговорност токму затоа што се мнозински народ тука на Косово“. Тој не мисли дека големосрпскиот национализам е ликвидиран, дека го нема или дека е малечка неговата сила. Напротив, мисли дека тој сѐуште постои и дека уште доста долго ќе постои. Но, сметаше дека борбата против тој големосрпски национализам не е можна од позиција на албанскиот национализам. Тој се залагаше за тоа сите проблеми да се решаваат во рамките на самоуправувањето и во едно хуманистичко демократско пријателство меѓу народите. Овие Кардељеви ставови и денес се мошне значајни.

Борбата за заедништво има свои длабоки корени. Заеднички е и повеќевековен животот на луѓето на ист простор. Заедничка е борбата на нашите луѓе низ вековите за леб, за подобар живот. Заеднички се ослободителните борби во минатото, па и песните против истиот туѓинец. Од истите завојувачи и поробувачи сме страдале и заедно сме се бореле против нив. Заеднички ни се јунаците во борбата за слобода и независност во поново време, работничките борци, револуционерните установи и самоуправните организации, напорите во денешницата, заеднички ни се големите историски придобивки на нашата револуција – братството и единството и националната рамноправност. Заедничка ни е широката отвореност спрема светот, нашата неврзана политика и широкото поврзување со земјите во развој, со движењата за национална независност и прогрес во светот.

Со еден збор, заеднички ни е многукратниот, тегобниот и храбриот живот на нашите народи и народности. А особено ни е заедничка досегашната и денешната револуционерна борба. Заеднички ни е социјалистичкиот самоуправен развој и неговите придобивки. Тоа е она врз што треба да израснува свеста и совеста на младите поколенија на сите народи, на секоја народност на Косово.

## IV

### ОПШТЕСТВЕНО-ЕКОНОМСКИОТ РАЗВОЈ НА СОЦИЈАЛИСТИЧКА АВТОНОМНА ПОКРАИНА КОСОВО

*Повоениот развој на САП Косово*

Социјалистичка Автономна Покраина Косово во периодот на социјалистичката изградба влезе како изразито неразвиено подрачје: приближно 90 проценти од албанското население беше неписмено, а од заостанатото и претежно натурално производство живееја над 80 проценти од населението на Косово.

Станува збор за општа заостанатост и за незначителна основа за каков и да е економски развој. За тој период се карактеристични огромните напори да се закрепне од војната опустошеното стопанство на целата земја и не помалите напори да се совладаат последиците од информбировската блокада, што објективно ги намалуваше расположливите средства, така што земјата не можеше доволно да се ангажира врз поттикнувањето на развојот на Косово. Во тој период посебни напори во поттикнувањето на развојот на Косово вложуваше СР Србија. Од 1957 година на ниво на Федерацијата се преземаат посебни системски мерки за создавање на материјални и општествени предуслови за побрз развој на Покраината.

Материјалниот и општествениот развој и сестраната преобразба на САП Косово во повоениот период претставуваат единствен пример на забрзан општествено-економски развој.

Суштината на општествено-економскиот напредок на Косово не се однесува само на брзиот стопански развој туку, пред сè, на историскиот карактер на општествените промени на Косово, на неговата нова историска слика. За помалку од четири децении, од општество со многу карактеристики на преткапиталистички односи и на патријархална затвореност, поминат е пат до модерно општество на социјалистичко самоуправување, во кое човекот, слободно и рамноправно со другите луѓе, станува господар на својата судбина. Составен дел и основа на толку целосните општествени промени беше и динамич-

ниот материјален развој кој ја формира новата производствена и социјална структура на Покраината и во целост го измени начинот на живеење во неа. За тоа зборуваат и следниве податоци.

Учеството на земјоделското во вкупното население е намалено на околу 36 проценти во 1980 година. Учеството на индустријата во општествениот производ од 16,1 процент во 1974 година е зголемено на 38,7 проценти во 1979 година, а учеството на земјоделството од 58,9 проценти е намалено на 20,9 проценти. Индустриското производство е зголемено 18 пати од 1974 до 1980 година. Вкупното земјоделско производство од 1955 година е зголемено за околу 3 пати, а на општествените стопанства за над 6 пати. Изградени се значајни инфраструктурни објекти, како што се: современи патишта, електрификација, училишта, просветни, научни, културни и здравствени установи. Бројот на вработените во општествениот сектор е зголемен за 4,7 пати од 1952 година и во 1980 година вкупно изнесуваше околу 173 000. Според степенот на образованието на вработените, Косово од последното место дојде на трето место во земјава, што е над просекот на целата земја.

Брзо растеше животниот и општествениот стандард на населението на САП Косово. Од 1951 година станбениот фонд е зголемен за петпати, а приходите и расположливите средства за едно четиричлено семејство, само за изминативе 10 години, пораснаа 3,4 пати.

Здравството, образованието, културата и другите општествени дејности во целиот повоен период се развиваа многу побрзо од стопанските дејности. Така, на пример, бројот на жители на еден лекар од 11.938 во 1950 година е намален на 1 800 во 1979 година. По војната просечниот животен век изнесуваше 45 години, а сега е 68 години. Со основното образование денеска на Косово, како и во целава земја, се опфатени 96 проценти од децата. Вкупниот број на ученици и студенти изнесува над 450.000, што значи дека секој трет жител се школува. Универзитетот во Приштина има над 40.000 редовни и вонредни студенти. И развојот на научноистражувачката дејност беше извонредно брз. Само за дваесет години се

создадоа 18 научноистражувачки организации во кои работат 1.160 научници.

Во развојот на културата дојде до вистинска преобразба. Се започна само со неколку библиотеки и кина, а денеска на Косово има 385 библиотеки, два професионални и шест аматерски театри, 5 музеи, 50 културно-просветни организации. Годишно се објавуваат по околу 370 наслови на книги и брошури. Излегуваат 32 списанија и над 60 дневни и периодични весници на јазиците на народите и народностите. Радио-телевизискиот центар во Приштина спаѓа меѓу најсовремените во земјава.

Резултатите во развојот на САП Косово се остварени со напорите на работните луѓе на Косово и на целава наша општествена заедница.

Побрзиот развој на САП Косово, како и на неразвиените републики, е поттикнуван со средствата преку посебниот Фонд на федерацијата, што се обезбедувани со одвојување од целокупното стопанство на нашава земја, при што учеството на Косово во распределбата на средствата од Фондот постојано се зголемуваше. Средствата од Фондот имаа исклучително значајна улога во стопанскиот развој на Косово и тие претставуваа околу 70 проценти од вкупно остварените инвестиции во основните средства на стопанството на Косово во периодот од 1971 до 1975 година. Исто така околу 70 проценти од средствата на буџетот на Покраината доаѓаа од поширооката општествена заедница.

Истовремено, развојот на САП Косово е поттикнуван и со многу други економски мерки и погодности.

Во периодот од 1981 до 1985 година кредитните средства од Фондот на федерацијата, за кои целото општествено стопанство на нашава земја ќе издвојува 1,83 проценти од општествениот производ, за Косово ќе се одобруваат со 25 проценти поповолни услови отколку за недоволно развиените републики. Учеството на Косово во средствата од Фондот на федерацијата ќе изнесува 42,5 проценти. Меѓутоа, дополнително уште се обезбедуваат средства за развој на Косово на ниво од 45 проценти од вкупните средства на Фондот за развој на неразвиените подрачја.

САП Косово најмногу ќе учествува, со 41,8 проценти, во дополнителните средства од буџетот на федерацијата за развој на општествените дејности и за општа потрошувачка во неразвиените републики и во САП Косово, за што се издвојуваат 0,85 проценти од општествениот производ на вкупното стопанство на нашава земја. На САП Косово, меѓутоа, во овој петгодишен план нема да ѝ се намалува процентот на издвојувањето дополнителни средства, како што тоа ќе се прави во однос на недоволно развиените републики.

Предвидено е вкупните средства за помош од поширoката општествена заедница за поттикнување на забрзаниот развој на САП Косово во овој петгодишен период да изнесуваат околу 15 000 милијарди стари динари.

### *Карактерот и причините на економските проблеми на Косово*

САП Косово и денеска стопански е најнеразвиен дел од нашата земја, но тоа е нешто сосема друго во однос на минатото. Остварените резултати претставуваат мошне поволна економска основа за побрз развој во наредниот период. Природните потенцијали, индустриската основа, изградената стопанска инфраструктура, образованоста и стручноста на кадрите овозможуваат уште побрз развој.

Проблемите на економскиот развој на Косово се мошне големи. Меѓутоа, не станува збор само за проблемите на неразвиеноста, туку, пред сè, за самата концепција на развојот, за фактот дека во некои делови тој беше еднностран, неадекватен и стихиски и дека не ги даваше можните и потребните резултати туку создаваше нови проблеми.

Во изминатиот петгодишен период (1976-1980) дојде до забавување на развојот на Косово односно заостанува зад развојот на целава земја и во поостра форма се истакнува проблемот на зголемувањето на разликите во развиеноста на Косово и на земјава во целост. Во истиот

период беа зголемени средствата за поттикнување на забрзаниот развој на Косово од поширокатa општествена заедница.

Причините за заостанувањето не можат да се бараат само во неразвиеноста на стопанството на Косово. Имено, во тој период учеството на индустријата во структурата на основните средства на Косово изнесува 67,8 проценти, што е прилично повеќе отколку во целава земја, каде што учеството на индустријата изнесуваше 53,6 проценти. (Навистина, ова е резултат и на недоволната развиеност на другите области од стопанството.) Учеството на средствата за работа и на технологијата во основните средства во индустријата на Косово е 56,5 проценти, што исто така е показател за подобрата техничка опременост во однос на целата земја, каде што тоа учество изнесува 50 проценти. Основните проблеми на стопанството на Косово во овој период се јавуваат поради опаѓањето на продуктивноста на трудот. Значително е зголемен расчекорот во однос на просечната продуктивност на трудот во СФРЈ, која на Косово е пониска за една третина.

Најголемото учество на инвестициите во големите објекти за енергетика и за обоени метали и недоволната опременост со кадри и проекти, како и задоцнувањето и неефикасноста во нивната реализација, предизвикаа опаѓање на ефикасноста на инвестициите во индустријата на Косово, која речиси е двапати помала од просечната ефикасност во земјава. Ова се одрази врз работењето на стопанството, па во тој период загубите по вработен работник на Косово беа трипати поголеми во однос на просечните загуби во СФРЈ.

Во истиот период е остварен пораст од само еден процент на земјоделското производство.

Забавениот пораст на индустриското производство и стагнирањето на земјоделското производство мошне го заостри проблемот на невработеноста на работната сила, иако стапката на пораст на вработеноста во СФРЈ е најголема на Косово (за 30 проценти поголема од просекот во земјава) и иако во изминатите пет години бројот на вработените во општествениот сектор се зголеми за 39.000, минатата година се регистрирани 67.000 невработ-

тени и стапка на пораст на невработеноста од 10,5 проценти, што исто така е највисока во земјава.

Овие проблеми на Косово се натрупуваа во изминатите години, за да можат да дојдат до целосен израз во времето на општите економски тешкотии во нашава земја, поради долгогодишната ориентација на таканаречената тешка структура на инвестиции, т.е. доминација на вложувања во енергија и суровини, поради запоставувањето на развојот на преработувачката индустрија и на малото стопанство, поради слабата ефикасност и големите пречекорувања во средства и време на тие објекти – вложените средства останувaa неактивни, така што не се остваруваше очекуваниот и потребниот индустриски развој. Во иста смисла дејствуваше и постојано ниската продуктивност на трудот и лошите деловни резултати на стопанството. Овој период го следат и релативно големи, мегаломански вложувања во големи нестопански објекти, кои не се доволно функционални и рационални.

Истовремено, во долгиот период е запоставен развојот на земјоделството, посебно на индивидуалните стопанства. Поради високиот прираст на населението, посебно на работоспособното, кое не можеше да се задржи во недоволно развиеното земјоделство, ниту можеше да го апсорбира индустријата, поради структурата и забавувањето на развојот, проблемот на невработеноста, кој и инаку беше траен, се јави во мошне заострена форма.

Притисокот на невработеноста на работоспособното население што растеше во последните десетина години свој „вентил“ наоѓаше во вработувањето во другите, во развиените делови од нашава земја, како и делумно во вработувањето во странство. Од друга страна, овој притисок бараше излез и во експлозивното ширење на образованието.

Од вкупното работоспособно население на Косово сè на сè 20 проценти се вработени во општествениот сектор, а 16 проценти се во средни училишта и на студии. Ваквата ситуација сама по себе претставува огромно жариште за социјални проблеми, што се заоструваат кога генерациите од дипломирани стручњаци ќе се соочат со малите можности за вработување и со слабата перспек-

тива во тој поглед. Подвижноста на младите стручњаци од Косово е мала и поради непознавањето на другите јазици. Можностите за вработување се мали заради недоволната развиеност на стопанството, како и поради неусогласеноста на образованието со потребите на стопанството. Поголем број од студентите се на хуманистичките, а недоволно ги има на структурите што ги бара економскиот развој. На Косово оваа тенденција е поостра од сличните појави во целата земја. Оваа есен, при запишувањето на факултетите, има подобрувања, иако сѐ уште има недоволно кандидати за упис на техничките и на природно-математичките факултети, каде што се најголеми потребите од кадри.

Објективните проблеми на општествено-економскиот развој на Косово постојат и тие се мошне големи. Меѓутоа, тие се заоструваат со тоа што субјективните сили не ги решаваат на соодветен начин.

Од друга страна, сите овие негативни појави и движења, зад кои често стоеја грешки од субјективен карактер, оневозможуваа објективните можности на достигнатата економска развиеност и на стручната оспособеност на работните луѓе да се изразат во можната и во потребната мера. Ова, исто така, значи дека постојат сите основи со решавањето на овие проблеми и на бројните субјективни слабости во тој поглед, како и со изградбата на соодветна концепција за развојот да се изразат во целосна мера постојните основи на економскиот развој, како и побрзиот и поцелосниот општествено-економски развој на САП Косово. Затоа со оптимизам можеме да гледаме на долгорочните перспективи за развојот на Косово.

Совладувањето на негативните тенденции во стопанството на Косово, што по многу нешта се типични за бирократскиот волунтаризам во стопанскиот развој, бара отворени и критички анализи на слабостите и на застоите во практичниот развој на самоуправните односи и во овладувањето на работните луѓе со целината на општествената репродукција и со целината на реалните проблеми и можности на развојот.

Општествено-економскиот развој на Косово превосходно беше во доменот на тесноградиот политички

фактор, и кога станува збор за самиот развој на стопанството, и кога станува збор за обезбедувањето средства во федерацијата.

Како нормална последица од несамоуправното влијание на политичките фактори врз стопанскиот живот се јавуваше бирократизам и етатизам, се потиснуваше класниот интерес на работните луѓе, а се создаваше менталитет на самозадоволство во економскиот развој и во самата концепција на развојот.

Ова нараснување на самозадоволството, автархичниот развој што не е феномен само на Косово, и неговите практични манифестации имаат најтешки последици за неразвиеното и за малото стопанство, бидејќи го исклучуваат од целината на системот кој е поразвиен во технолошки, научен и самоуправен поглед.

### *Развојот на социјалистичкото самоуправување – неопходен услов за економски напредок*

Во развојот на самоуправните односи на Косово основно е работните луѓе вистински да решаваат за проширената репродукција, за инвестиционата политика и за сите прашања за натамошниот развој на Косово, значи, со политичка акција да ги надминат етатистичките односи во оваа област.

Самоуправното здружување и поврзување на ОЗТ на Косово и, посебно, со ОЗТ на целиот југословенски простор е пресуден фактор за интегрирање на стопанството на Косово со стопанството на Србија и на Југославија, за неговиот побрз развој и напредок. Имено, работните луѓе на Косово можат да овладеат со проширената репродукција и да ги совладаат сите бирократско-технократски пречки на тој пат само со самоуправно здружување со работните луѓе од целава земја. Ова, се разбира, важи и за ОЗТ и за работните луѓе во сите републики и во САП Војводина.

Притоа, од посебно значење е пристигнувањето на средствата од Фондот на федерацијата за поттикнување на забрзаниот развој на недоволно развиените републики и на САП Косово. Овие средства, како што видовме, до-

минираа во вкупните средства за проширена репродукција на Косово (за инвестиции 90% средства од Фондот и кредити отстрана, а за потребите на буџетот 70%), а во стопанството на Косово најчесто тие се насочуваа „одозгора“, од страна на тесните политички фактори, така што не се користеа доволно рационално, ниту придонесуваа за зајакнување на самоуправните социјалистички односи.

Новиот начин на пристигнување на тие средства преку непосредно здружување на средствата на ОЗТ од целава земја и на ОЗТ од Косово (50 проценти, а 50 проценти од фондовите) ќе ги јакнат самоуправните односи и власта на работните луѓе на Косово. Разните форми на здружување ќе се шират кај технологијата, кај стручните кадри и пазарот, што ќе ја подобри ефикасноста на вложените средства. Најважно е тоа што на овој начин се отвораат можности за поширока непосредна заинтересираност на работните организации од целава земја за вложувања на Косово.

За остварувањето на предвидената задача и обврска во општествените планови: 50 проценти од средствата на Фондот да се реализираат по пат на здружување, потребна е решителна и практична општествена акција во целава земја, а посебно на Косово.

Процесите на здружување и на поврзување на ОЗТ го јакнат единството на работничката класа и заедништвото на нашите народи и народности врз основите на рамноправноста. Во истата смисла, со доследно остварување на Уставот, неопходна е активноста на соодветните институции на САП Косово, на СР Србија и на Федерацијата.

СР Србија има посебни обврски и одговорност во поглед на општествено-економскиот развој на САП Косово како нејзин составен дел.

### *Намалувањето на разликите во економската развиеност*

Сојузот на комунистите на Југославија и целава наша социјалистичка заедница се доследни во ставот де-

ка треба да се намалуваат разликите во нивото на економската развиеност меѓу развиените и недоволно развиените републики и САП Косово, што претставува политика што, многу порано, ја утврдија конгресите на СКЈ. Оваа задача бара долгорочни напори.

Мерењето на степенот на економската развиеност е мошне сложено. Националниот доход по жител е еден од битните индикатори на степенот на развиеност. Мерено со овој показател, развојот на Косово беше мошне динамичен во повоениот развој. Но, тој покажува и заостанување во однос на темпото на развојот на земјава. Меѓутоа, економската развиеност ја претставуваат и низа економски тешко мерливи компоненти, како што се, на пример, степенот на активираност на природните потенцијали; капацитетите значајни за развој на производните сили што ќе даваат ефекти во наредниот период; образовните, стручните, творечките потенцијали на луѓето, степенот на општествениот и на личниот стандард, општото културно ниво на средината, развиеноста на науката итн.

Ако нивото на развиеноста се разгледува во поширока смисла, Косово оствари поголеми резултати отколку што покажува статистиката за општествениот производ по жител. Имајќи ги предвид историските промени што се остварија, Косово во повоениот период се развиваше најбрзо во нашава земја.

Задачата за намалување на разликите во нивото на економската развиеност не може да се сведува само и пред сè врз големината на средствата што треба да се обезбедат преку фондот на федерацијата. Општествено-економскиот развој зависи од низа фактори: од обемот на средствата, од движењето и прирастот на населението, од ефикасноста на вложувањата и од продуктивноста на трудот, од структурата и насоченоста на економскиот развој итн. Сите овие компоненти можат да придонесуваат за намалување на разликите и мора да се имаат предвид, врз нив мора да се дејствува истовремено.

### *Непосредните правци за акција во економскиот развој на САП Косово*

Најголемо внимание во наредниот период мора да му се обрне на консолидирањето и на целосното активирање на сите можности за зголемување на производството во постојното стопанство на Косово. Станува збор за потребата од поцелосно користење на капацитетите, од зголемување на продуктивноста на трудот и од подобро работење воопшто.

Колкави се тие можности покажува фактот дека врз основа на просечната југословенска продуктивност на трудот, за што општественото стопанство на Косово има добра основа во натпросечната техничка опременост на трудот, би можел да се оствари, приближно, за една третина поголем општествен производ од оној што се остварува.

Во овој поглед посебно е значајно доследното остварување на политиката за економска стабилизација. Значи, треба насекаде да се заостри одговорноста за остварување на планираниот пораст на производството, за зголемување на продуктивноста на трудот и на доходот, за економичност и рентабилност на работењето, за подобра организираност на работата, за максимално искористување на капацитетите, за темелно утврдување на причините за загуби и за преземање на целосни мерки за нивната санација. Треба да се вложуваат посебни напори за зголемување на извозот и за јакнење на извозната ориентација на стопанството. Притоа, најголемо економско и политичко значење мора да добие противставувањето на неодговорниот однос спрема општествените средства и работата, на појавите на расипништво, на хаварии, на нерационално инвестирање.

Економската ситуација на Косово, и покрај остварениот развој, е сложена и тешка. Излезот од ваквата ситуација е можен само со огромни напори на сите работни луѓе, со подобра работа, со дисциплина и со одговорност. На секој работен човек и граѓанин мора да му биде јасно дека со сопствениот труд го обезбедува личниот доход, порастот на животниот стандард и напредокот на средината во која живее.

Инвестиционата политика треба да се пренасочи така што да се создава поразгранета стопанска структура, со акцент врз преработувачката индустрија и земјоделството, што ќе придонесе за динамизирање на производството и за поголемо ангажирање на работоспособното население. Исто така, треба да се стимулира развојот на туризмот, на услугите и на малото стопанство.

Во објективните услови на САП Косово, најрационални се вложувањата во индустријата која го решава проблемот на невработеноста. Тоа не претставува екстензивно вработување, туку ефикасно решавање на еден од најголемите проблеми на таа средина. Исто така, неопходно е да се забрза остварувањето на договорно преземените посебни обврски на републиките и на САП Војводина да изградат по еден стопански објект на Косово.

Решавањето на проблемот на невработеноста бара и многу мерки што брзо ќе даваат резултати. Во овој поглед можат да се бараат решенија и во создавањето услови за движење на стручните кадри кон други краишта од нашава земја, каде што има потреба од нив, како и на работа врз стручна преквалификација во согласност со потребите на здружениот труд.

На припадниците на албанската народност што работат во многу краишта од Југославија мора да им се посвети посебна грижа во секоја средина каде што живеат и работат. Треба и натаму да се развива нивното стручно оспособување, образованието, школувањето на децата на својот јазик и да се обезбедуваат услови колку што е можно пошироко да учествуваат во органите на самоуправувањето, во работата на општествено-политичките организации, во културниот и во јавниот живот.

Со оглед на тоа што релативно голем број припадници на албанската народност од Косово работат во странство, треба да се зајакне организираната политичка работа со нив и системски да се работи врз остварувањето на практичните можности за нивно враќање.

Посебно внимание мора да му се обрне на побрзиот развој на сите гранки на земјоделството. Потенцијалните услови за поинтензивен развој на земјоделското производство се мошне поволни. Општествениот сектор на

земјоделството сé уште е недоволно развиен. Мошне голем дел од обработливото земјиште останува необработено, а големи се резервите во зголемувањето на продуктивноста на трудот на индивидуалните земјоделски стопанства. Затоа е потребно да се преземат и посебни мерки за здружување на индивидуалните земјоделци и нивно поврзување преку задруги и организации за кооперација со општествениот сектор, како и мерки за развој на самиот општествен сектор. Исто така е важно поврзувањето на земјоделските работни организации на Косово со соодветните организации од републиките и од САП Војводина, како и нивното оспособување во поглед на воведувањето на современа технологија и производство.

Со тоа ќе се создадат основи за општ општествено-економски развој на Косово, како што се: забавување на одливот на работната сила од селото и намалување на притисокот за вработување во индустријата, подобрување на животниот стандард, услови за живот и работа в село, обезбедување на доволно количество храна за потребите на населението, извоз и снабдување на прехранбената индустрија со суровини.

Во оваа смисла, попрецизни и поконкретни задачи поставува Акционата програма за дејствување на Сојузот на комунистите на Косово. Овие задачи мора да бидат определени на соодветен начин и со среднорочниот општествен план за развој на САП Косово, а заедничките обврски на федерацијата и посебните обврски на СР Србија, со општествениот план и со договорите во Федерацијата, односно во СР Србија.

## V

## ЈУГОСЛОВЕНСКО–АЛБАНСКИТЕ ОДНОСИ И НАСТАНИТЕ НА КОСОВО

Југославија со соседните земји ја поврзуваат заеднички интереси за зачувување на мирот и на сестраната рамноправна соработка. Со соседните земји нé поврзуваат и делови од народите на СФРЈ кои живеат во тие земји како национални малцинства и делови од народите на соседните земји кои живеат во нашава земја. Ние секо-

гаш тргнувавме од тоа дека националните малцинства треба да бидат врска за разбирање и пријателство меѓу соседните земји.

Нашава земја немала ниту има територијални претензии спрема ниеден сосед. Тоа го докажавме со целокупната наша повоена политика и го потврдивме со усвојувањето на Хелсиншката повелба. Јосип Броз Тито на Конференцијата за европска безбедност и соработка во Хелсинки (1975), свечено изјави дека Југославија го почитува принципот за неповредливост на границите и дека почитувањето на тој принцип го смета за подеднакво задолжителен и за себе и за своите соседи, како и за сите други земји.

Да живееме во добрососедство за нас секогаш значеше можност во мир да ја изградуваме својата земја, уште повеќе што ни е познато дека во светот постојат империјалистички и хегемонистички сили што предизвикуваат кризни жаришта и настојуваат да ги нарушат веќе во спореставените односи и воовој дел од светот. Секогаш кога се заоструваа меѓународните односи, се манифестираше и интересот на различните реакционерни и конзервативни сили на Балканот, на подрачјето од важно стратегиско значење, да ги зголемат притисоците, да водат разни видови „специјална војна", да ги поткопуваат и да ги распалуваат страстите, посебно националистичките. Ова и денеска претставува една од карактеристиките на состојбата во овој дел од светот.

Југославија со децении вложуваше напори за нормализирање и за развој на југословенско-албанските односи. Идеолошките разлики со Албанија нашата земја ги остави нстрана, таа стриктно го почитуваше принципот на немешање во внатрешните работи и неотуѓивото право на секој народ слободно и самостојно да ги избира патиштата на својот развој.

Линијата на надворешната политика на албанското раководство спрема Југославија битно не се менува од нашиот судир со Коминформот (1948). За ова време Албанија ги менуваше своите најважни сојузници, но задржуваше ист став спрема Југославија – непријателство спрема севкупната надворешна и внатрешна политика на

нашата земја, спрема нашиот самоуправен систем и спрема нашата неврзана политика.

Прво нé напаѓаа затоа што ја продолживме борбата за независност на Југославија и за рамноправни односи меѓу социјалистичките земји, затоа што се осмеливме да го доведеме во прашање хегемонизмот во меѓународното комунистичко движење. Нé напаѓаа како неврзана земја – поради тоа што се осмеливме решително да се соочиме со вистината и на политиката на блокови во меѓународната соработка да ѝ ја противставиме независноста на земјите, особено на малите и на средните земји кои не го сакаат врзувањето.

Тие го напаѓаат нашето општество како „ревизионистичко", го напаѓаат, де факто, од позиции на коминформовска исклученост. Тие се насочени, како што зборува самиот Енвер Хоџа, кон рушење на самоуправното општествено уредување на Југославија.

Без оглед на сите тактизирања, политиката на раководството на Албанија смислено ги насочува и ги дозира односите и соработката во согласност со својата великоалбанска националистичка политика спрема Југославија. Ваквиот курс на албанското раководство, на чело со Енвер Хоџа, спрема Југославија не можеше да остане само во доменот на идеологијата. Раководната албанска група „идеологијата" ѝ ја потчини на националистичката и на шовинистичката политика спрема Југославија.

Албанското раководство отворено ги поддржа, и натаму ги поддржува, непријателските испади на Косово. Тоа во странство практично направи сојуз на политичката албанска емиграција против Југославија – од фашистичката емиграција од Втората светска војна, до таканаречената „марксистичко-ленинистичка" ориентација. Во акциите против Југославија воопшто не се воздржуваа ниту од сојуз со усташката профашистичка емиграција.

Без оглед на ваквата линија на албанското раководство, Југославија сметаше, како и во случајот со унгарската, со романската, со италијанската и со другите народности, дека постоењето на албанската народност во Југославија е една причина повеќе за добрососедска соработка. Политиката за доследно обезбедување на на-

ционалните права на народностите секогаш поаѓаше од нашите трајни принципиелни ставови; таа не се условува од положбата на народите на Југославија што живеат во другите земји, ниту од моменталната состојба на меѓудржавните односи со одделни соседни земји.

Раководството на НСР Албанија, за жал, не ѝ приоѓаше на оваа соработка на ист начин. Тоа спрема албанската народност во Југославија се однесуваше исклучително патерналистички, сè до директно мешање во внатрешните работи на Југославија. Ваквиот приод не беше добронамерен, ниту ѝ служеше на целта албанската народност во Југославија да стане фактор за унапредување на односите.

Раководејќи се од великоалбански амбиции, не прифаќајќи ја историската реалност во поглед на албанската народност во Југославија, албанската страна, на пример, на преговорите во Тирана, инсистираше на тоа културната конвенција да се потпише меѓу НСР Албанија, од една, и САП Косово и СФРЈ од друга страна, како Косово да не е составен дел на Србија и на Југославија. Во размената на студенти, НСР Албанија, исто така, инсистираше на тоа од Југославија во НСР Албанија да се испраќаат исклучително студенти од албанска народност, што претставува суверено право на југословенската страна да решава за тоа. Бидејќи албанската страна упорно и неоправдано остана на своите ставови, разговорите за потпишувањето на програмата за културна соработка пропаднаа.

Албанските организатори на прославата на 500-годишнината од смртта на Скендербег во официјалното писмо поканија делегација од Косово, но под два услови: да биде составена исклучително од припадници на албанска народност, и тоа од оние што „уживаат целосна доверба кај албанскиот народ на Косово“. Значи, во духот на иредентистичката политика за „етничка чистота“ – делегацијата да биде составена само од припадници на албанската народност, а потоа од оние припадници на албанската народност што ќе ѝ бидат по волја на Тирана. Ваквиот дискриминаторски однос брзо го увидоа и Албанците на Косово, во Македонија и во Црна Гора и

тие го отфрлаа, како во изјавите, така и во повеќе статии во дневниот весник „Рилиндија".

Мешањето од НСР Албанија со време премина во отворена поддршка на иредентистичките и на контрареволуционерните сили, посебно на Косово. Уште во времето на прославата на 100-годишнината од Призренската лига се нагласуваше дека Албанците во Југославија се расфрлени во две републики и во една покраина, божем „заради полесно манипулирање", што, всушност, значи желба за прекројување на територијата на одделни југословенски републики и недопустливо мешање во внатрешните работи на една суверена земја.

Во „мемоарите" на Енвер Хоџа сосема отворено се покренува прашањето за „правото" на Албанија во своите државни граници да го вклучи и Косово и сите југословенски територии на кои живее албанска народност, истакнувајќи дека решавањето на таа цел е оставено за други времиња „кога на власт во Југославија ќе дојде вистинска марксистичко-ленинистичка партија". Инсистирањето на НСР Албанија да ѝ се вратат „со сила одземените" територии, претставува, де факто, територијални претензии спрема Југославија, без оглед на тоа што официјалните кругови во Албанија го одрекуваат постоењето на таквото албанско барање.

Југославија во албанската пропаганда се прогласува дури за фашистичка земја, за империјалистички агент во движењето на неврзаноста, чија задача е да ја спречи борбата на национално-ослободителните револуции во одделни земји.

Ако на раководството на НСР Албанија му е до добрососедство, нема да се фалсификува, односно нема да се брише од албанската историја, нема да се крие од младите генерации заедничката ослободителна борба на нашите народи во текот на Втората светска војна и братската соработка за време на создавањето на нова Југославија и на нова Албанија, нема толку незауздано да се шири омраза спрема народите на Југославија, пред сѐ, спрема српскиот народ. Зошто се напушта толку незаменливата основа за соработка и пријателство на народите од двете земји и се крие од младите поколенија на Албанија?

Навистина постојат длабоки и принципиелни идеолошки разлики меѓу албанскиот и југословенскиот концепт за општеството и за социјализмот, како што постојат идеолошко-политички разлики и меѓу многу други земји, па сепак тие земји соработуваат сестрано и содржајно. Југославија никогаш не ги сметаше за пречка идеолошките разлики. За ова сведочат односите на Југославија со другите земји и движења.

Од југословенска страна повеќапати е повторена готовноста за соработка со Албанија онаква каква што е, бидејќи нејзината внатрешна политика и нејзиниот систем си се работа на албанскиот народ. Југославија и денеска не отстапува од уверувањето дека е тоа реални можно, т. е. дека тоа е единствениот вистински интерес на народите на Југославија и на Албанија.

Југославија е за разумна и урамнотежена соработка, за заемно почитување, без оглед на разликите. Минимален услов за ова е стриктно да се почитува рамноправноста во соработката, суверенитетот на нашата земја, да не се претендира на измени на југословенските граници, да се престане со мешањето во внатрешните работи на Југославија.

Очигледни се заемните интереси, како од економско становиште така и од становиштето за зачувување на независноста на двете земји. Можностите за соработка се повеќекратни. Развојот на едната и на другата земја, потребата од модерна технологија и од поголема трговска размена, како и поуспешната борба против неразвиеноста – сето ова се патишта што водат кон соработка. Не смее да се случи поради албанско-југословенските односи, односно поради мегаломанските иредентистички планови на албанското раководство Балканот да стане подрачје на конфликти. Ние решително се залагаме за сопствена независност, па така и за независност и суверенитет на Албанија, односно на сите држави и народи. Југославија беше и остана решителна да ја брани својата независност, својот пат во социјализам, неврзаната политика и секоја педа на својата земја од надворешните и од внатрешните непријатели.

Сестраната и плодна добрососедска соработка меѓу Југославија и Албанија е можна и им одговара на објек-

тивните долгорочни интереси на нашите две соседни земји. Таа може постепено да се развива и да јакне со обострани напори. Услов за тоа е Албанската влада да ја напушти политиката на два колосека спрема Југославија: од една страна прифаќа економска, културна и друга соработка често поаѓајќи од еднострани интереси, а од друга страна, се меша во внатрешните работи на Југославија, им пружа поддршка на иредентистичките организации и акции.

## VI

Комунистите и сите субјективни сили во Косово, со поддршка од Сојузот на комунистите на Србија и од Сојузот на комунистите на Југославија, поттикнаа мошне жива политичка активност за надминување на тешкотиите што се создадоа со ескалацијата на албанскиот национализам и иредентизам.

Сојузот на комунистите и натаму се наоѓа пред бројни и тешки задачи. Пред сé, тоа се: оживување на активноста и целосна мобилизација на Сојузот на комунистите и на сите општествено-политички организации за критичка анализа на политиката што овозможи пробив на национализмот и иредентизмот, за отстранување на сегашните слабости и за трајна стабилизација на политичките услови на Косово; економска стабилизација и создавање поповолни услови за развој и за вработување; сестран равој на социјалистичкото самоуправување; активности врз натамошниот развој на рамноправноста и заедништвото на народите и народностите на Косово и мобилизација на најшироките маси во борбата против национализмот.

П о л и т и ч к о – б е з б е д н о с н а т а с и т у а ц и ј а н а К о с о в о е поповолна, но сé уште не е стабилизирана. Иако сé поуспешно се разобличуваат целите на непријателските сили што ги подготвија контрареволуционерните акции, непријателските елементи и натаму се огласуваат на различни начини и упорно настојуваат да покажат дека и натаму се присутни на Косово. Непријателот настојува да се приспособи на ситуацијата што за

него станува неповолна и да одржи континуитет на својата субверзивна активност. Со разновидни форми на илегална работа, тој се обидува да го прошири просторот на своето дејствување и таму каде што порано не успеа, што особено се однесува на селото и на работничките средини, но и да продолжи таму каде што успеа да оствари извесни упоришта – на универзитетите и во средните училишта. Формите на активност на непријателот се менуваат. Тоа, на пример, се анонимни писма, пишување непријателски пароли, закани и уцени, нанесување штета на општествениот имот, обиди за саботажи, илегално организирање и престројување и др. Со великодушната помош на психичко-пропагандната кампања од странство, непријателот настојува да шири деморализација и антијугословенско, посебно антисрпско расположение. На разни форми на застрашување и притисоци се изложени Србите и Црногорците, што доведува до појави на принудно иселување. На закани и притисоци се изложени и Албанците од Косово што им се противат на насилството, на национализмот и на иредентизмот.

Против непријателот докрај решително ќе се бориме со сите средства со кои се штити безбедноста, и интегритетот на една независна и слободна земја. Сите наши народи и народности имаат право и должност да ги бранат придобивките на Револуцијата и мирниот развој на нашата земја во секој дел од Југославија. Секој граѓанин мора да се грижи за мирот и безбедноста, за самоуправниот развој и, бранејќи го секој дел од земјата, да ја брани земјата во целост. Тоа е наша заедничка грижа, иако, природно, најголема одговорност има секоја средина за состојбата на своето подрачје.

Активноста на непријателот, како и влошената воено-политичка ситуација во светот, изискува јакнење на сите видови системи на општонародната одбрана и општествената самозаштита, кои би гарантирале целосна лична и материјална сигурност на граѓаните, непречена производствена активност, ефикасно откривање на организаторите и носителите на субверзивни акции и спречување на нови терористички налети врз нашиот уставен поредок и придобивките на револуцијата.

Истовремено, Сојузот на комунистите и другите општествено-политички организации мораат уште поорганизирано да продолжат да ја поткреваат свеста кај луѓето, да организираат широка политичка и идејна работа, посебно со младината. Сè уште ја немаме отстрането националистичката и иредентистичката индоктринација, особено меѓу училишната и студентската младина и меѓу интелигенцијата. Сè уште не се изразува доволна готовност за решителна политичка акција во доменот на школството и културата.

Најголемо внимание треба да му се посвети на негувањето и продлабочувањето на меѓусебната доверба и на заедништвото на жителите и припадниците на Југословенската народна армија и на силите на безбедност, што непријателот упорно настојува да ги наруши.

Работата врз економската стабилизација, што се спроведува во целава земја, на Косово мора да биде уште поинтензивна. Акцијата врз стабилизацијата на економските прилики мора да се води енергично, иако нејзините резултати ќе доаѓаат постепено.

Од исклучително значење е тоа што во југословенски размери се преземаат мерки да се формира реална концепција за натамошниот развој на стопанството на Покраината во подолг период, посебно за следните четири до пет години. Преземени се мерки со среднорочниот план на Покраината да се изврши солидарна проверка на можностите и правците за развој, како и остварувањата на заедничките интереси. Истовремено, СР Србија, другите републики и САП Војводина со покраинските органи на САП Косово го разгледуваат начинот на идното насочување на 50 проценти од средствата за развој на САП Косово врз основа на постигнатите договори за вложување на средствата во неразвиените републики, односно во САП Косово. Неопходно е што побрзо да се постигне договор во СФРЈ за конкретното спроведување на принципот за здружување на средствата во вака значајните размери, за да не дојде до задоцнување. Во исто време треба да се нагласи дека средствата од Фондот наменети за развој на САП Косово постојано растат и дека се преземаат и други поттикнувачки посебни мерки за нејзиниот побрз економски и општествен развој. Еко-

номските тешкотии што се сериозни на Косово можат постепено да се надминуваат со големи напори на работничката класа, на работните луѓе и на комунистите од Косово.

Поволен е фактот што изградбата на еден број скапи објекти, што траеше долго, оваа година се приведува кон крај и следната година почнува производството. Ориентацијата кон поповолна стопанска структура во иднина ќе обезбеди поголемо вработување и побрза отплата на инвестициите.

Постојат вистински можности за развој на земјоделското производство, не само заради природните погодности туку и затоа што во селата веќе постои извесна земјоделска механизација, стекнати се многу знаења за примена на агротехничките мерки, поголема е културата на земјоделскиот производител воопшто.

Намалувањето на разликите во однос на равиените краишта на земјата подолго време ќе остане приоритетна задача на целата заедница. Неопходно е поцелосно и посестрано остварување на политиката за побрз развој на САП Косово. Затоа треба да се настојува предвидениот забрзан пораст на стопанството на Косово (за 60 проценти поголем од просекот во Југославија) ефикасно да се остварува.

Со здружувањето и поврзувањето на работните организации на САП Косово со соодветни организации низ целата земја ќе се создадат многу поповолни објективни услови за поекономично користење на постојните потенцијали и средства и за примена на поефикасна организација и модерна технологија, а тоа позитивно ќе влијае врз развојот на самоуправувањето и зацврстувањето на заедништвото.

Голема е одговорноста на Сојузот на комунистите и на сите други организирани социјалистички сили во САП Косово: во најголема мера да ги активираат производствените и другите стопански потенцијали, што подобро да се искористат значителните внатрешни резерви, да се подобри користењето на капацитетите, да се унапреди организацијата на трудот, подобро да се користи работното време, со што најдобро ќе се потврди политиката за потпирање врз сопствените сили.

Ориентацијата кон сестран развој на Косово ќе обезбеди вработување на најголем број млади луѓе што пристигнуваат. Ќе биде неопходен договор меѓу стопанството и општествено-политичките заедници со училиштата и факултетите за да се усогласи политиката на школувањето со можностите и со потребите на стопанството. Сепак, проблемот не ќе може наполно да се реши за кратко време. Затоа на еден број млади луѓе треба да им се овозможи вработување надвор од Покраината, што исто така изискува подготовки и договор. Подвижноста на работната сила е одлика на секое модерно стопанство, па и на оние што се многу поразвиени од нашето.

Самоуправувањето не е празна парола туку неотуѓиво право на работникот човек – во својата организација да работи, да управува и да располага со доходот, да планира, да инвестира, да се поврзува со други организации. Со самоуправувањето се решава класното прашање на Револуцијата – работниот човек да биде најважниот општествен фактор. Тоа овозможува неспоредливо поголемо учество на граѓаните и на работните луѓе во решавањето во месната заедница, во општината, во Покраината, во Републиката, во федерацијата, што истовремено обезбедува сè поголем степен на рамноправност на народите и народностите.

Во самоуправното социјалистичко општество не може да се управува без масовно учество на најширок круг работни луѓе и граѓани во фабриката, в село, во месната заедница, во училиштето, во факултетот и на друго место.

Дистрибуирањето на средствата од еден центар ги намалуваше самоуправните права на работните луѓе и на граѓаните и им даваше голема моќ на политичките центри. Долгото траење на одделни мандати и личната власт на поединци уште повеќе го кочеа развојот на самоуправувањето. Во услови кога најголем дел од средствата за проширена репродукција и општествена потрошувачка доаѓа од Фондот за развој и од буџетот, неопходно е да се пронајдат и да се остваруваат методи и механизми што ќе обезбедат широко учество на работни-

те луѓе во одлучувањето за употребата и во контролата на употребата на овие средства.

Во периодот што е пред нас автономијата на Покраината ќе се развива врз самоуправна основа, тоа ќе придонесува за развој на заедништвото и единството во СР Србија врз уставни основи. Меѓусебните интереси, како и интересите на целата наша југословенска заедница, изискуваат поголем степен на заедништво и во Покраината и во СР Србија, како сложена самоуправна и државна заедница. Покраините се составни делови на СР Србија, како што се и елемент на југословенскиот федерализам. Ниту еден систем не функционира автоматски, според некоја внатрешна логика, туку зависи од свеста на луѓето, од доследноста на политиката и акцијата во духот на Уставот и на програмските определби на СКЈ. Во досегашната практика се изразуваа автархични и етатистички и централистички тенденции, неодговорност кај поединци и небудност кај Сојузот на комунистите во отпорот спрема тенденциите што влечат кон оддалечување, наместо кон зближување, кон интеграција и заедништво.

Регулирањето на односите во југословенското самоуправно општество е возможно само врз основа на доследно спроведување на Уставот и натамошниот развој на самоуправното спогодување и општественото договарање.

Неопходно е многу поголемо заедништво на Албанците и на другите народи и народности на Југославија во доменот на културата, посодржајна програма на соработка и на заемно влијание на националните култури и поголема отвореност на сите културни средини спрема културното творештво на албанската народност. Не станува збор за потребата од почести меѓусебни комуникации, за физичка размена, туку за заеднички идеи на полето на творештвото во демократски и хуманистички дух против догматската стега и униформност. Тоа силно би ги поттикнувало творците на сите национални средини и би им пружало поголеми можности да го изразат своето битие, но и нашето заедништво. Работниот човек од секоја националност сака културно творештво во кое може да се види себеси и својата нација, но и оној до се-

бе, како и останатиот свет и други народи. Таквата заемност би влијаела и врз јакнењето на политичката, културната и идејната свест кај сите работни луѓе и граѓани на социјалистичка самоуправна Југославија.

О б р а з о в а н и е т о, к у л т у р а т а, н а у к а т а и и н ф о р м и р а њ е т о мора да добијат посебно значење во идејно-политичката акција на социјалистичките сили на Косово.

Идејната пасивност на Сојузот на комунистите во овие толку значајни фактори на формирањето на општествената свест, му годеше на дејствувањето и на влијанието на други, антисоцијалистички и антисамоуправни идејни сфаќања. Во многу нешто дојде до легална индоктринација на младите од позициите на албанскиот национализам и иредентизам. На сталинистичката и националистичка пропаганда од НСР Албанија не се одговараше со организирана политичка и идејна работа.

Во областа на образованието, културата, науката и информирањето мора да се истрае во решителниот пресврт кога станува збор за идејната борба против националистичката свест во сите форми, како и за развојот на самоуправните односи. Идејната борба мора да биде упорна и трпелива, мора да се води со аргументи и без секташење, но истовремено и енергично и принципиелно.

Заради темелност и истрајност во оваа борба потребни се многу, критички продлабочени, политички и научни анализи на состојбата, како и неопходни промени на структурата и на професионалната ориентација на средното и на високото школство, на кадровската политика и на правците за развој на социјалистичката и марксистичката насоченост на овие области од општествениот живот.

А ф и р м а ц и ј а т а н а а л б а н с к а т а н а р о д н о с т в о Ј у г о с л а в и ј а не е прашање на иднината туку очигледна стварност.Тезата дека луѓето се менуваат истовремено менувајќи го светот околу себеси, малку каде е толку очигледна како на Косово. Албанците на Косово и на другите места во Југославија во текот на Народноослободителната војна и социјалистичката изград-

ба беа учесници во Револуцијата и во изградбата. Тие работат, управуваат во општеството што брзо се менува и напредува. Лагите на иредентистите за стагнација и експлоатација на Косово сѐ повеќе се разобличуваат. Сѐ се поосамени националистите кои настојуваат да ја нарушат довербата и братството, како и вековната заедница на народите и народностите што живеат на Косово.

Во постојаната борба за опстанок и слобода, припадниците на сите народи што живеат на Косово имаа заедничка судбина. Различните нации со векови живееја на иста почва. Нивните јазици, културата, животот, обичаите, иако различни, едни на други им се блиски и познати. Сето тоа остави длабоки траги во свеста и културата и кај едните и кај другите.

Искуството нѐ учи дека националните чувства не можат да се запостават во името на некоја поголема човечка солидарност. Југословенските комунисти презедоа вистинско решение по националното прашање во југословенската повеќенационална заедница, иако својата задача ја извршуваа во исклучително тешки околности на ослободителната војна и Револуцијата.

Развиената национална свест кај Албанците на Косово, благодарејќи на сестраниот прогрес и афирмацијата на албанската народност, не смеат да ја злоупотребуваат националистите и иредентистите. Комунистите на Косово и сите прогресивни луѓе не смеат да дозволат непријателот да ги вовлекува младите луѓе во својата авантура, од која никако не може да се роди подобра положба или поголем степен на рамноправност на албанската народност, туку служење на интересите на непријателите на Албанците, како и на сите други народи и народности на Косово, односно во Југославија.

Национализмот на наша почва, па и на Косово, беше и сѐ уште е опасна разурнувачка сила и тој своите корени ги влече од далечното минато, од нашите многубројни субјективни слабости денеска, од вистинските проблеми, од определени спротивности и тешкотии на нашиот развиток.

Со вербална борба против национализмот не може многу да се постигне. Треба да се има вистинско разбирање и чувство за рамноправноста, за заедништвото, за

правата и стремежите како на поединците така и на националните заедници.

Секој припадник на еден народ или народност, во овој случај на албанската народност на Косово која е најмногубројна, е одговорен за тоа што се прави во негово име. Национализмот може да биде дело на авантуристи или непријатели. Вистинските претставници на нацијата, комунистите и сите прогресивни луѓе, никако не смеат да стојат настрана, да го потценуваат или молчешкум да го прифаќаат сојузништвото со национализмот. Секој треба да се праша: дали, можеби, со своето дејствување или со своето воздржување од акција не придонесов за создавањето на ваквата лоша ситуација. Национализмот лесно се препознава, но често се премолчува. Така беше и на Косово. Пред да станат негови жртви, мнозина добронамерни луѓе, па и членови на СК и на неговите раководства, низ прсти му гледаа на национализмот, го ослободуваа од гревовите и на тој начин го легализираа.

Впечатливо е што антијугословенската пропаганда од странство постојано инсистира на спротивности и на судрувања меѓу Албанците и Србите, Црногорците, Турците, Муслиманите, Хрватите и другите. До детали е разработена техниката на дезинформирање и инфилтрација, а агенти и терористи напаѓаат наши работници во странство и нивните клубови, ги уценуваат, вршат атентати дури и врз службеници на наши дипломатски претставништва.

Со противникот кој се зарекол да ја разбие Југославија не може да се разговара на вообичаен демократски начин. Нашава земја не би била тоа што е ако отстапиме пред каква и да е сила, закани и притисоци. Попуштањето на национализмот и на иредентизмот би водело кон деформација на односите и кон судирање меѓу нашите народи и народности, би ја довело во прашање територијалната целина и интегритетот на нашата земја.

Само националистите можат да ѝ ја припишуваат во целост одговорноста на албанската народност за контрареволуционерната акција на Косово и да го доведуваат во прашање нејзиниот однос спрема Југославија. Во децениите на заеднички живот на Косово, во рамките на Србија и Југославија, стекнато е големо искуство и свест

за тоа каква опасност претставува национализмот во повеќенационална средина. Од него страдаа сите народи и народности. Затоа е неопходна пресметка со сите форми на национализам, каде и да се појавува тој, а тоа е услов и за средување на приликите на Косово.

Сојузот на комунистите овојпат се најде пред историски задачи во судирот со организираниот и упорен непријател кого мора да го совлада со решителна акција и со организирана политичка работа, потпирајќи се врз најшироките маси на работните луѓе и граѓаните.

Сојузот на комунистите на Косово и натаму ќе биде главен непосреден носител на секојдневната борба и работа на Косово за натамошен социјалистички развиток и напредок на Социјалистичка Автономна Покраина Косово во состав на СР Србија и СФР Југославија. Сојузот на комунистите на Југославија, Сојузот на комунистите на Србија и сите социјалистички сили на нашава земја ќе му дадат силна поддршка и помош на Сојузот на комунистите, на сите социјалистички сили и на сите работни луѓе на Косово во борбата да се оживотворат ставовите, принципите и целите што ги содржи оваа Платформа.

Решително и доследно борејќи се против национализмот и бирократизмот во сопствената средина, за братство и единство, за рамноправност, за социјалистичко самоуправување и заедништво, преземајќи го својот дел од одговорноста за општествениот и материјалниот развој на САП Косово, Сојузот на комунистите на Југославија, сојузите на комунистите на сите наши републики и на САП Војводина, најефикасно ќе помогнат за оживотворување на оваа Платформа на Косово и во Социјалистичка Федеративна Република Југославија во целост.

## ДОБРОСЛАВ ЌУЛАФИЌ:

Врз основа на сестраното разгледување и анализирање на причините за изминатите настани на Косово, досега преземените политички и други мерки и нивните резултати, потоа поаѓајќи од потребата за изградување на долгорочна програма за идејно-политичката и општествената акција на Сојузот на комунистите и на другите субјекти од нашиот систем – Претседателството на Централниот комитет на СКЈ, врз основа на заклучоците од 20. седница на ЦК СКЈ, подготви во тесна соработка со Претседателството на ЦК СК на Србија и со Претседателството на ПК СК на Косово, предлог на политичка платформа на Сојузот на комунистите на Југославија за акција на организираните социјалистички сили врз натамошното зацврстување и развој на социјалистичкото самоуправување, братството и единството и заедништвото на Косово.

Дозволете ми – рече Доброслав Ќулафиќ, најкусо да го известам Централниот комитет за досегашната активност на Претседателството и на другите органи на Сојузот на комунистите во врска со контрареволуционерните настани на Косово, како и за некои оценки на сегашната состојба и идејно-политичката активност на Сојузот на комунистите на Косово, Сојузот на комунистите на Србија и Сојузот на комунистите на Југославија за подобрувањето и средувањето на приликите во оваа наша Покраина.

Како што ви е познато, Претседателството, на 7 април годинава, му поднесе на Централниот комитет на

СКЈ информација за првите оценки и за преземените мерки, а на својата 20. седница од 7 мај 1981 година ЦК СКЈ ги разгледуваше причините и последиците од непријателската и контрареволуционерната активност на Косово и ги утврди правците на акцијата на Сојузот на комунистите на Југославија. За тоа Централниот комитет донесе и заклучоци. За оценките до кои дојде и за мерките што се преземани упатувани се информации до основните организации – до целокупното членство на Сојузот на комунистите на Југославија.

Потсетувам дека на седницата на Централниот комитет на СКЈ, во расправата и во заклучоците, поподробно се осветлени суштината и целите на непријателската акција во САП Косово, па и причините за она што се случи и што се случуваше. Настаните се оценети како непријателска и контрареволуционерна акција, чија цел беше уривање на уставниот поредок, загрозување на единството на СР Србија, интегритетот и суверенитетот на СФРЈ, разбивање на братството и единството на нашите рамноправни народи и народности и директен напад врз социјалистичкото самоуправување и неврзаната политика на СФРЈ, значи врз основните придобивки на нашата социјалистичка револуција. Политичко-идејната основа на оваа контрареволуционерна иредентистичка акција беше албанскиот национализам. Непријателот настојуваше да ја дестабилизира СФРЈ и да го ослаби нејзиниот углед во светот. Нема елементи било што да се менува во тие оценки.

Еден од заклучоците на 20. седница на ЦК СКЈ беше што поскоро да се изработи акциона програма на Сојузот на комунистите на Косово во борбата против непријателските и контрареволуционерните сили, за стабилизација на политичката состојба во Покраината, за надминување на бројните слабости во општествениот живот на Покраината и причините за контрареволуцијата, за санирање на тешките последици што ги остави таа.

Поаѓајќи од тој заклучок, Претседателството заземе став да се подготви политичка платформа на Сојузот на комунистите на Југославија за долгорочна акција на организираните социјалистички сили врз натамошното зацврстување и развивање на социјалистичкото самоу-

правување, братството, единството и заедништвото на Косово.

Претседателството, кон средината на јуни, формира работна група за изработка на платформата, а веќе на 9 јули расправаше за првата верзија. Претседателството на ЦК СКЈ расправаше за предлогот на платформата и во септември и октомври, како и Претседателството на ЦК СК на Србија и Претседателството на Покраинскиот комитет на СК на Косово.

Во Сојузот на комунистите на Србија и на Косово, како и во сите сојузи на комунистите на републиките и Покраината Војводина, по 20. седница на ЦК СКЈ, развиена е широка идејно-политичка активност на Сојузот на комунистите и на сите организирани социјалистички сили со цел обезбедување на единството на идејно-политичката акција во целиот СКЈ, јакнење на социјалистичкото самоуправување и демократските односи на Косово, зацврстување на братството и единството, извлекување на неопходни поуки од тие настани и давање поддршка и помош на Сојузот на комунистите на Косово. Покраинскиот комитет на СК на Косово ја усвои акционата програма на седницата од 23 мај 1981 година. Врз основа на оваа програма, сите основни организации и сите органи на Сојузот на комунистите на Косово утврдија свои конкретни непосредни задачи. Развиена е широка борба за подобрување на политичко-безбедносната ситуација на Косово, започна процесот на идејно-политичката диференцијација, обновена е активноста околу неодложните работи на економската стабилизација.

Во Сојузот на комунистите на Србија, во сите органи и организации на Социјалистичка Република Србија, акцијата во врска со контрареволуционерните настани и со нормализирањето на состојбата на Косово е постојана и интензивна. Анализа за причините на контрареволуцијата и нејзиното подолго тлеење вршена е на многу седници на органите и организациите на СК на Србија, а особено на седниците на Претседателството на ЦК СК на Србија и Претседателството на СР Србија. Утврдувани се правците и програмите за непосредна акција и долгорочно санирање на приликите на Косово, за развој на самоуправувањето, за побрз и пореален општестве-

но-економски развој, за обнова на меѓunационалната доверба, за братството и единството, за борба против појавите на српскиот националистички реваншизам, за натамошна работа врз јакнењето на единството во СК на Србија, единството и заедништвото во СР Србија. Сето тоа треба да продолжи и натаму со оглед на тоа дека САП Косово и СК на Косово се составни делови на СР Србија, односно на СК на Србија.

Сите централни комитети на Сојузот на комунистите во републиките и Покраинскиот комитет на СК на Војводина, поаѓајќи од заклучоците на 20. седница на ЦК СКЈ, ја разгледуваа и оценуваа политичко-безбедносната ситуација, преземаа политички мерки, а особено против појавите на национализам кој, во помала или поголема мерка, се јавуваше во сите средини, како и против создавањето на антиалбанско расположение и обиди целата албанска народност да се обвини за контрареволуцијата на Косово.

И овојпат се покажа дека она што се случува во било кој дел од нашата земја не е само работа на таа република, таа покраина, туку се однесува на сите, на целиот СКЈ. Ваквите збиднувања се одразуьаат и одекнуваат во целата земја.

Контрареволуционерните збиднувања во САП Косово имаат свои подлабоки општествени причини. За нив се говори и во платформата. Но, некои од најважните причини ќе ги најдеме во погрешната политика што е водена во Покраината на виталните сектори од општествениот, економскиот, културниот живот, во сфаќањето и примената на нашиот федерализам, посебно во меѓунационалните односи. Во општествено-економскиот развој на Косово се зацврстуваше начин и метод за работа што овозможуваше во тесни групи и во врвовите да се решава и за покрупните економски прашања и определувања. Таквата практика неповолно влијаеше врз развојот на самоуправните односи и самоуправното одлучување, го ограничуваше влијанието на здружениот труд, сериозно ги потиснуваше економските критериуми на стопанисувањето, што доведуваше и до промашувања во инвестиционата политика и објективно го овозможуваше размавот на бирократско-етатистичките односи.

Анализата на стопанскиот развој на Косово покажува дека средствата на Фондот за недоволно развиените подрачја се често насочувани на изградбата на крупни капитално-интензивни објекти во стопанството, наместо најголемиот дел да биде вложуван во работно-интензивните стопански објекти кои побрзо би вработувале работна сила и релативно брзо би го зголемувале доходот. Исто така, голем дел од додатните средства за финансирање на општествените дејности е насочуван кон изградба на скапи репрезентативни објекти од т.н. „национално значење". Без оглед на големата помош што му е давана на Косово, еден број од тогаш најодговорните луѓе во раководството на Косово непрекинато ја истакнуваше тезата дека на Покраината малку ѝ се дава. И тоа, покрај другото, влијаеше врз создавањето на крива претстава за закинувањето на Косово, што сѐ повеќе стануваше еден вид јавно мислење. Национализмот и иредентизмот и во тоа наоѓаа извориште за своето дејствување.

Паралелно со тоа, или токму во врска со тоа, ослабуваа врските со другите делови на Републиката во чиј состав е Косово и со другите наши републики. Наместо таква ориентација, национализмот истакнуваше само барања да се освојуваат чекор по чекор и оние права кои, според Уставот, Покраината ги нема и не може да ги има. Така, автономијата се извртуваше во осамостоен етатизам наместо самостојноста да се бара и низ развојот на самоуправувањето и самоуправното поврзување во Покраината, во Србија и во Југославија.

Природните стремежи за стопански, општествен и културен развој, оправданото барање помош и поддршка за развојот од поразвиените републики и од Покраината Војводина, достигнатиот степен на автономност, то ест самоуправна самостојност, мораат да бидат поткрепени со стриктна рамноправност и со потполна сигурност на сите граѓани на Покраината, со јакнење на врските со другите подрачја на Србија и Југославија, со сестрано зближување и меѓунационално поврзување на пошироки простори на Републиката и на Југославија. Наместо тоа, прекутно се минуваше преку паролата „Косово – република", која не е од вчера, која и не се родила

во главите на младите луѓе, туку во главите на националистите, бирократските врвови и со нив поврзаниот дел на културната „елита“, кои правеа компромиси со национализмот. А сега, од говорот на Енвер Хоџа на неодамна одржаниот конгрес на АПТ се гледа дека е тоа, всушност, негова парола пресметана врз остварувањето на иредентистичката цел за отцепување на САП Косово од СФРЈ. Разобличувањето на оваа парола од јасните идејно-политички позиции, изнесени во предлогот на платформата, е една од најважните задачи на водечките социјалистички сили во политиката, науката и културата на Косово. Со таа парола уште не сме се пресметале доволно идејно-политички решително и јасно. За Сојузот на комунистите на Југославија нема никаква разлика меѓу паролата „Косово – република“ во рамките на Југославија и паролата „Косово – републка“ надвор од Југославија.

Школството, особено Универзитетот, културните и информативните установи, на многу точки од своето дејствување беа изложени на притисок и влијание од таа политика. Под тоа влијание, со небудноста на Сојузот на комунистите, многу образовани и културни содржини некритички се преземани од Албанија, со сиот свој товар на сталинистички и националистички интерпретации на националната култура, историографијата и идеологијата. Веќе со години некритички се преземани учебници од Албанија, а тоа создаваше услови за поврзување на делови на младата генерација со националистичката содржина на современата култура во Албанија, односно со националистичкиот и иредентистички однос на раководниот врв на Албанија спрема Косово, со неговиот смислен план во тој дух да ја индоктринира младината на Косово. Во светлината на овие факти не е тешко да се протолкува националистичкиот занес на дел од младото поколение и нивното сфаќање дека нивната татковина не е Југославија, туку Албанија.

Во контрареволуционерните настани на Косово, ние, всушност, се судривме, од една страна, со иредентистичката активност што се поврза со сите, од Зогу до Енвер Хоџа, служејќи се со најмрачни шовинистички пароли, користејќи најбрутални разурнувачки средства. Орга-

ните на безбедноста успешно ја откриваа мрежата и каналите на таа илегална организација и се борат против неа. Многумина од нејзините ороводци се познати и се наоѓаат пред правосудните органи.

Од друга страна, се судривме и со технобирократските и етатистичките сили, кои, според својата логика, се задоени со национален романтизам и пактираа со националистички сили. Тие се обидоа да го заспијат Сојузот на комунистите и да ја заслепат работничката класа, со што објективно им одеа на рака на националистичките и иредентистичките сили.

Во сето тоа, од добро познатите свои внатрешни причини, се уфрлуваше и тоа го поттикнуваше раководството на Албанската партија на трудот.

Најтешките последици од вкупната контрареволуционерна активност се секако во тоа што еден број млади луѓе е непријателски индоктриниран или заведен и што контрареволуционерната активност успеа да ги разниша и наруши односите меѓу припадниците на народите и народностите што живеат на Косово.

Правосудните органи во САП Косово пристапија кон решително гонење и казнување на сите членови на откриените илегални групи, како и на идентификуваните најактивни актери и учесници во контрареволуционерните демонстрации и другите видови противуставно дејствување.

Отпрвин се поаѓаше од тоа дека надлежните правосудни органи мораат да обезбедат потполна законитост во работата, правилна примена на кривичното законодавство во сите степени на судењето и таква казнена политика што ќе биде во согласност со општествената опасност на кривичните дела и нивните сторители во дадената ситуација.

Согледувањето на подлабоките општествени причини на контрареволуционерните збиднувања на Косово неминовно бара не само јасна и недвосмислена критика на доскорешната политика и нејзините последици, туку и изградување на јасна политичка линија за најкрупните прашања во развојот на САП Косово, а особено во поглед на натамошното и побрзото јакнење на здружениот труд и на социјалистичкото самоуправува-

ње, на јакнењето на Сојузот на комунистите на Југославија, на концептот на општествено-економскиот развој, во поглед на развојот на школството, културните институции, во поглед на односот спрема Албанија итн. Аргументираната, конкретната и јасната критика на досега водената политика во Покраината Косово по низа прашања треба да биде и е еден од основните елементи и услови на вкупната политичка борба и акција на СК и на другите социјалистички сили. Без колебање треба сестрано и реално да се согледаат сите крупни грешки и недоследности на идеолошки и политички план и во вкупниот општествено-економски живот.

Отсуството на таква критика и недоследноста во разграничувањето со досегашната практика, во ситуација кога се бара и револуционерна одговорност и револуционерна акција, можат да имаат крупни негативни последици. Тоа значи дека политичката диференцијација треба да се води решително, пред сè на линијата на определувањето на социјалистичкото самоуправување и за нашето југословенско социјалистичко заедништво. Тоа треба да значи и решително расчистување со појавите и носителите на бирократизмот, технократизмот и малограѓанскиот либерализам во сите средини. Сојузот на комунистите треба, посебно во оваа ситуација и заради сето тоа, најодговорно да се сврти кон проблемите на кадровската политика во целост, а особено во средствата за јавно информирање, во културните, научните и образовните институции. Нема сомнение дека условите за водење на таа и воопшто на идејно-политичката борба на Косово се денес многу сложени и дека е неопходна потполна поддршка на целиот СКЈ во напорите на Сојузот на комунистите на Косово.

Вонредната состојба на Косово, што траеше до 1 јули 1981 година, е укината. Ситуацијата на Косово се подобрува. Се одвиваат сите облици на политичкиот живот. Се нормализира културниот и јавниот живот во Покраината. Се одржуваат спортски приредби со масовно присуство на младината и граѓаните. Младината во голем број учествуваше на работните акции. Активноста на ССМ на Косово станува поорганизирана. Активноста на Сојузот на синдикатите и на Социјалистичкиот сојуз

исто така. Сојузот на борците остварува значајна политичка улога од првиот ден на непријателската акција. Во последно време успешно се изведуваат работни акции, локални и пошироки, со заедничко учество на младината, пензионерите, милицијата и припадниците на ЈНА. Значајно е да се истакне дека на време започна школската година и дека наставата за повеќе 450 илјади ученици и студенти се одржува редовно. Сето тоа е резултат на широката акција на Сојузот на комунистите и на сите општествено-политички сили, пред сè на Косово, на Србија и на целата наша земја.

Сојузот на комунистите на Косово посмело и со повеќе успех влегува во отворена борба против албанскиот национализам, иредентизам и другите облици на непријателското дејствување.

Се подобрува состојбата и на планот на општествената самозаштита.

Забележани се и некои позитивни тенденции во развојот на стопанството. По подолго време остварен е пораст на индустриското производство, што оди значително над југословенскиот просек. Инаку, другите квалитативни фактори во стопанството и натаму се доста лоши. Во оваа година растеше и бројот на вработените по стапка од 5,6 отсто, но сè уште расте и бројот на оние што чекаат работа.

Во оценките на досегашната активност и состојбата на Косово се покажа дека меѓу работниците не е направено толку колку што требаше и колку што беше можно. Освен активноста на Сојузот на комунистите, беше неопходна значително поголема и поконкретна општествено-политичка активност на органите и организациите на Синдикатот. Посебно е сериозна и чувствителна состојбата меѓу градежните работници. Тука се најголемите загуби и најслабата организација; голем е бројот на работниците без квалификации и со ниски примања, а трошоците на животот растат побрзо од нивните заработувачки. Во многу други стопански дејности постојано е изразен и проблемот на суровините и репроматеријалот.

Гледано во целина, и покрај позитивните движења, може да се каже дека непријателот на Косово не мирува,

дејствува организирано, но во овој момент со повеќе перфидност и пред сè на психолошко-пропаганден план. Има уште доста и секојдневно појави на истакнување непријателски пароли, растурање летоци и памфлети, пишување заканувачки и анонимни писма и застрашувања, меѓунационална омраза, кршење на јавниот ред и мир итн. Во прилог на тоа одат и доста раширените појави на јавашлук, кршење и непочитување на законските прописи итн. При сето тоа очигледно е дека непријателската активност се потхранува од странство.

Проблемите на школството и образованието на Косово остануваат непосредни и долгорочни. Голем број млади со години се школуваше за занимања за кои е најтешко да се најде работа. Позитивно е што започна процесот на промената во определувањата на студентите за стопанските занимања, што сега бројот на новозапишаните студенти на општествените науки се намалува и што се преземени соодветни мерки за натамошно подобрување на студентскиот стандард. И натаму остануваат отворени проблемите на учебниците, особено замената на оние што беа увезени од Албанија, па се користеа со извесна преработка, а повеќе без неа. Мора да се забрза изработувањето на потребните учебници во соработка на образовните органи на Косово со слични органи во земјава, треба да се направи сè за да се забрза процесот на усогласувањето на мрежата на школите и условите за упис со моментните и долгорочните потреби на здружениот труд.

Можноста за двојазично образование во национално-мешовитите средини е овозможена со Уставот. Имаше тенденции најшироката можност на образованието на албански јазик да се реализира како сосема одвоена настава, воспитание и образование од децата и младината на другите народи и народности – и тоа од градинките до Универзитетот. Ако сакаме младите од Косово да се вработуваат и на други места во Југославија, да бидат оспособени за работа во сите краишта на Југославија, не смее јазичната рамноправност, односно еднојазичноста во образованието да се искривува во своја спротивност. Неопходно е, како што е тоа особено нагласувано на Косово во последно време, сите да учат и да го познаваат

албанскиот и српскохрватскиот јазик. Секој друг приод би бил пречка за заедништвото на Косово и пошироко, во Југославија. Тоа овозможува и создава најшироки услови заеднички да се организираат бројни манифестации, облици на заедничка работа, живот, забава, тоа е во согласност со нужноста за натамошно развивање на заедништвото, лесно комуницирање во единствената земја и воопшто со потребите на поврзувањето и соработката. Албанската народност на Косово, која е во мнозинство, со секаква отвореност кон пошироките простори на СР Србија и СФРЈ, може многу да добие, а да не изгуби ништо од своите особености и од својата афирмација, како што и другите народи и народности во СФРЈ само добиваат со својата отвореност спрема албанската народност.

На Косово, со векови живее измешано население, заедно, делејќи го доброто и злото, остварувајќи заедништво и слога според своите интереси, делејќи се и судрувајќи обично според мерката на непријателот, интересите на туѓите сили и туѓите завојувачи, како и врз класна основа.

Едно од прашањата што не може да се заобиколи, кое има особена политичка тежина, е иселувањето на Србите и Црногорците од Косово, што предизвикува и пошироко интересирање во целата наша земја, посебно кај српскиот и црногорскиот народ. Брз пораст на иселувањето забележан е уште во 1968 година, а се продолжува и по овогодишните контрареволуционерни настани, кога излезе на видело дека не се мали размерите на овој проблем и дека проблемот не е од вчера. Разбирливо е дека секое иселување на Срби и Црногорци од Косово не е извршено под притисоци, туку дека имало и иселување од свои материјални и други интереси, што е инаку познат процес на флуктуација во целата земја. Формирањето на комисии што се занимаваат со тоа беше неопходно, но тоа не може да ја замени идејно-политичката акција на Сојузот на комунистите и на Социјалистичкито сојуз, за да се расветлат до крај овие појави, да се преземат сите мерки, и итните и долгорочните, да се создаде таква атмосфера за да може на Косово секој да се чувствува рамноправен, сигурен и слободен, секој во сво-

јата куќа. Без тоа нема братство, единство и заедништво ни на Косово, ни пошироко, во Србија, Црна Гора, Македонија и Југославија, каде што Албанците живеат измешани со другите народи. Меѓунационалната доверба мора да се обнови насекаде, а сите оние што ја нарушуваат мораат да бидат изложени на осуда од општеството и од јавното мислење. Самите контрареволуционерни настани ја влошија општата општествена клима, внесоа напнатост и чувство на несигурност и неспокојство меѓу луѓето. Притоа не е основно да се запре иселувањето на стручните кадри од српската и црногорската националност, што му се неопходни на косовското стопанство, иако е и тоа важно. Тоа е сосема неприфатливо стеснување на видокругот.

Збор е за правото на припадниците на српскиот и црногорскиот народ да живеат на Косово во потполна слобода и сигурност, заедно со Албанците, Турците, Муслиманите и Ромите. Се работи за елементарното уставно право што важи за сите граѓани на нашава земја во било кои краишта на Југославија. Значи, треба да се создадат услови на Косово да останат сите оние што тоа го сакаат, а на оние кои под притисок се иселиле треба да им се овозможи да се вратат, ако сакаат да се вратат. Најважно е до крај да се искоренат сите облици на националистичка еуфорија со која се загрозува сигурноста на опстанокот на работниот човек и на граѓаните од било која народност на Косово, или во било кој крај на земјава, во согласност со неговиот Устав, со утврдените права и слободи. Сè додека има притисоци, контрареволуцијата е на дело и остварува една од своите замислени цели – етнички чисто Косово.

Секоја конкретна акција и секој успех во обновата на довербата, сигурноста и спокојството, ќе дејствува охрабрувачки, па таквите успеси треба да се ставаат во прв план на нашата борба.

Сојузот на комунистите стои на становиштето дека треба да се води решителна борба против секое распалување на антиалбанското расположение, што го поттикнуваат националистите од другите наши народи и народности. Исто така, решителни сме во борбата против секој вид сеење недоверба во способноста и определе-

носта на голем дел од работничката класа и од комунистите на Косово да водат решителна борба на платформата на Сојузот на комунистите на Југославија.

Демографските проблеми се актуелни и значајни за целата земја, како впрочем и во светски размери. Според тоа, треба и од тоа становиште натаму да се анализираат одредени движења и тенденции на Косово. Не може да се води реална развојна политика – ни на Косово, ни во Југославија, ако се избегне соочувањето со овие сложени проблеми. Со нив не треба да се занимаваме само од време на време, или само во ексцесни ситуации, туку тоа е трајна и сериозна задача на сите општествени сили. Инаку, со тоа ќе се занимава некој друг.

Многу актуелни и бројни се прашањата на општествено-економскиот развој на Косово. Наспроти сите слабости на економската политика и општата развојна политика, која е на Косово водена во изминатиот период, САП Косово оствари значаен општествено-економски, материјален, културен и севкупен општествен прогрес, зад кој стојат напорите и резултатите на работните луѓе на Косово и солидарноста на работните луѓе на целата наша земја. Покрај низа објективни и многу крупни тешкотии, што секоја неразвиеност ги носи со себе, па и неразвиеноста на Косово, не треба да се заобиколат ни бројните субјективни слабости и недостатоци што ја забавуваа и ја забавуваат динамиката на развојот и ги заоструваат развојните проблеми. Проблемите на развојната концепција, стопанската структура и на насоката на материјалниот развој, се заострени со слабеењето на квалитативните фактори на стопанисувањето, со релативно ниската продуктивност на трудот, слабата работна дисциплина, неразвиеноста на самоуправните односи, што сè заедно го обесхрабрило здружувањето на трудот и средствата и вложувањето од развиените подрачја на нашата земја. За промена на стопанската структура и динамизирањето на стопанските текови ќе придонесе и новиот начин на вложување од Фондот на Федерацијата.

Бројните податоци за повоениот развој на САП Косово, за карактерот и причините на економските проблеми на Косово, за развојот на социјалистичкото самоуправување, за перспективите на намалувањето на разли-

ките во економската развиеност, се наоѓаат во Политичката платформа. Покрај тоа, тоа се и централни прашања на Среднорочниот план за развој на Косово 1981-1985 година. Па сепак, треба посебно да се нагласи дека сериозни резерви за подобрување на економските состојби се наоѓаат во тоа што општествениот сектор на стопанството на Косово, со оглед на високата техничка опременост може да оствари, со просечната југословенска продуктивност на трудот, за една третина поголем општествен производ од оној што сега се остварува. Најрационално е да се вложува во индустријата која ќе вработува што поголем број на луѓе, во земјоделството кое е прилично запуштено, но потребни се и огромни напори на сите работни луѓе, потребно е повеќе и подобро да се работи, потребно е подисциплинирано и поодговорно однесување и на организаторите на производството, и на органите на власта, и на работните луѓе.

Има многу причини ЦК СКЈ да се ангажира:

Прво, за итно донесување на договор на социјалистичките републики и покраини за најбрз развој на Косово што произлегува од обврските на Општествениот план на Југославија.

Второ, републиките и покраините што побргу да ги извршат обврските што веќе ги презеле – да изградат по еден индустриски објект на Косово.

Трето, Сојузот на комунистите на Косово, а и Сојузот на комунистите во сите републики и Покраината Војводина мораат решително да се заложат што побрзо да се отвори и да почне да се реализира процесот на здружувањето на трудот и средствата за побрз економски развој на Косово што во оваа година не ги даде очекуваните резултати. Тоа е најсигурен пат за трајно излегување од постојните тешкотии, за развој на социјалистичките самоуправни односи и поврзување на здружениот труд на Косово со СР Србија и Југославија врз доходовни односи.

Остварувањето на овие задачи е од мошне крупно економско значење за развојот на Косово и на Југославија, но и од мошне крупно политичко значење за долгорочна политичка, економска и вкупна стабилизација на

состојбите на Косово и претставува крупен придонес воопшто на стабилизацијата.

Јавните гласила беа еден од факторите на борбата за надминување на тешкотиите и побрза консолидација на состојбите на Косово. Тие се заслужни што сите работни луѓе на нашата земја знаат денес многу повеќе за Косово, што таму се случило и што таму се случува. Јавните гласила и понатаму со причина им посветуваат големо внимание на настаните на Косово. Има и промашувања, појави на сензационализам, едностраност и инсистирање на небитни поединости. Сите наши јавни гласила треба и понатаму да вложуваат напори јавноста навремено да ја информираат за текот на процесот на стабилизацијата на Косово, особено за позитивните елементи во тој процес, значи критички да ја следат идејно-политичката и вкупната акција на Косово, но исто така, потребно е, во јавните гласила и повеќе објективна анализа и критика на причините кои довеле до контрареволуционерните настани. Доколку таква критика има повеќе, во форумите на Сојузот на комунистите на Косово, во раководствата на општествено-политичките организации, во делегатските собранија, дотолку јавните гласила пообјективно и поконструктивно ќе ги следат позитивните процеси на Косово и дотолку целокупната акција врз надминувањето на постојната состојба ќе биде поефикасна и поплодотворна.

Политичката платформа што денес ја разгледуваме, ќе биде не само поттик за иден успешен развој на ситуацијата на Косово, туку постојано ќе ни дава можност да провеируваме до каде се стигнало, што е пропуштено и што треба поинаку да се постави. Потребен е раскин со старата политика, нејзина темелна критика, поголема одговорност на сите за надминување на постојните проблеми предизвикани со контрареволуционерните акции на Косово. Потребен е побрз развој и отстранување на факторите што го попречуваат, предана работа и ангажирање на работните луѓе, соочување со острите проблеми на образованието, вработувањето, запуштеното земјоделство и непродуктивното производство. Потребен е целосен раскин со опортунизмот, со одлагањето да се соочиме со критиката, до крај смело и отворено, на си-

те сериозни слабости во работењето на Сојузот на комунистите. Тоа е од значење за организираните сили на Косово а и за целиот Сојуз на комунистите на Југославија.

СКЈ останува верен на начелото дека секој национализам е еднакво опасен. Но и овој пат, како и секогаш до сега, потребно е решително да се спротивставиме пред сè на оној национализам, кој, зафаќајќи го самиот Сојуз на комунистите грубо нападнал врз основните вредности на нашата социјалистичка револуција и предизвикал сериозна општествена криза. Тоа во никој случај не смее да значи одлагање или слабеење на борбата против секоја националистичка појава во било која средина.

Контрареволуционерните настани се од пошироко значење и за Сојузот на комунистите на Југославија и за нашата општествена самоуправна заедница. Со полно право утврдивме дека од тие изминати настани на Косово можеме и мораме да извлечеме поуки за сите републики и покраини, како за борбата против сите видови и носители на национализмот, така и во борбата за социјалистичкото самоуправување и демократски односи во нашето општество во целина.

Мораме, и во оваа пригода, да се осврнеме на југословенско-албанските односи.

Социјалистичка неврзана Југославија секогаш му придаваше исклучителна важност на развојот на сестраната соработка со соседните земји, врз основите на целосно почитување на принципот на независност, суверенитет, територијален интегритет, рамноправност, немешање и заемно почитување. Доследното почитување на тие принципи Југославија го сметаше и го смета за еднакво задолжително и за себе и за своите соседи како и за сите други земји.

Нашата земја ниту спрема еден сосед немала ниту има територијални претензии. Претседателот на СФРЈ и претседател на СКЈ Јосип Броз Тито, на Конференцијата за европска безбедност и соработка во Хелсинки, тоа свечено го изјави.

Ние тргнуваме од тоа дека националните малцинства треба да бидат врска за разбирање и пријателство меѓу соседните земји, фактор за зближување на наро-

дите, и дека нивниот непречен развој придонесува за јакнењето на соработката помеѓу нас и нашите соседи. И за тоа доследно се залагаме.

Наш непроменет став беше и останува тоа дека внатрешните разлики меѓу Југославија и нејзините соседи, како и различноста на меѓународната положба, не треба да бидат пречка во развојот на добрососедските односи и соработката.

Благодарејќи на таквата политика, ние со одделни соседни земји со заеднички непори постигнавме во соработката такви резултати што тоа може да биде пример за добрососедски односи.

Југославија со децении вложува напори за нормализирање и развој на југословенско-албанските односи во сите области, врз тие основи. Без оглед на длабоките, принципиелни идеолошки, разлики со Албанија, нашата земја ги оставаше настрана тие разлики, стриктно почитувајќи го принципот на немешање во внатрешните работи на соседна Албанија и неотуѓивото право на секој народ слободно и самостојно да ги избира патиштата на својот развој, секоја земја суверено да ја утврдува својата политика. Ние тргнувавме и тргнуваме од тоа дека албанската народност во Југославија – која, уставно и во практиката, ужива полна рамноправност со другите наши народи и народности – треба да биде мост за зближување и пријателство на народите на едната и другата земја. Сметавме и сметаме дека развојот на југословенско-албанската добрососедска соработка е составен дел на интересите на СФРЈ и НСРА за зацврстување на независноста и безбедноста на Балканот, и пошироко, на интересите што еднакво ги сметавме и ги сметаме за заеднички. Да се засили мирот и стабилноста на Балканот, да се претвори овој дел од светот во зона на миројубива рамноправна соработка и пријателство, беше и остана една од суштинските задачи и приоритети на југословенската надворешна политика, на политиката на добрососедство.

Меѓутоа, приодот на раководството на Албанија кон сето тоа, не беше ни приближно ист. Албанија не се придржуваше и не се придржува на принципите врз чија основа единствено и може да се развива заемно корисна

рамноправна соработка, ниту се стреми кон целите на добрососедството. Политиката на соседна Албанија ја карактеризира непријателство спрема политиката на нашата земја, социјалистичкото самоуправување и неврзувањето на Југославија. Нападите на албанското раководство врз нашето општество како божем „ревизионистичко", се насочени – како што изјавуваат и самите најодговорни албански раководители – на уривање на државното уредување на социјалистичка Југославија. Без оглед на повремените тактизирања, константа на албанската политика спрема нашата земја претставува смисленото насочување и дозирање на односите и соработката во согласност со великоалбанските претензии спрема Југославија. Негативното дејствување на НСРА спрема нашата земја, активноста од позициите на великоалбанскиот национализам и иредентизам, особено дојдоа до израз последниве години. Албанското раководство тргна по опасниот пат на вршење и на субверзивна дејност против нашата земја.

Интересирањето за правата и положбата на националните малцинства, кои живеат во соседните земји, е легитимна работа и претставува едно од темелните начела во политиката на СФРЈ. Но, патерналистичкото, поткопувачкото „интересирање" на НСР Албанија за положбата на Албанците во нашата земја претставува мешање во внатрешните работи на СФРЈ, насочено е на предизвикување и поттикнување на албанскиот национализам и иредентизам, на предизвикување на национална нетрпеливост во нашата земја.

Од Албанија се води незауздана антијугословенска кампања, која драстично дојде до израз на неодамна завршениот конгрес на Албанската партија на трудот. Нејзини основни карактеристики се грубото мешање во внатрешните работи во нашата земја, напаѓањето на нашето социјалистичко самоуправување и на нашата неврзана политика, отворената и безрезервна поддршка на националистичките и иредентистички демонстрации, со пароли и барања на Косово, обидите за шовинистичко валкање на нашите народи. Говорот на Енвер Хоџа на конгресот е насочен на разгорување на националистичките страсти и сеењето омраза. Дали тоа се прави заради при-

кривање на сето она што за народот на Албанија претставува тешко и мачно секојдневие или и заради нешто друго, во тоа сега не сакаме да навлегуваме? Едно е очигледно: таквата политика им штети на интересите на југословенско-албанската соработка, им штети на интересите на самиот албански народ, на интересите на народите на обете земји.

Зборовите на првиот секретар на ЦК на АПТ за „немешањето" и непостоењето на територијални претензии спрема нашата земја, длабоко се разликуваат од делото, од поткопувачките изјави и практика на раководствата на Албанија против нашата земја. Поддршката во конгресниот реферат на контрареволуционерните активности на Косово и тоа првенствено на паролата „Косово република", барањето во таквата „република" да се вклучат сите „албански" краишта во Југославија, ја прават безвредна и формална изјавата за немешање и почитување на територијалниот интегритет на Југославија. Лицемерно е да се говори за заедничките интереси на безбедноста на Албанија и Југославија, а наедно да се прават обиди за поткопување на Југославија, да се заоструваат меѓусебните односи и да се продлабочува недовербата и напнатоста во нив. Сништата за „Голема Албанија", за божемното ветено „враќање" на Косово на Албанија – се очигледна преокупација во раководството на НСРА и АПТ. Тоа и објективно ја тера водата на воденицата на оние кругови во светот, на чии интереси не им одговара рамноправна меѓународна соработка како фактор на мирот и безбедноста, кои настојуваат да ги нарушат веќе воспоставените односи и соработката во овој дел од светот, Балканскиот Полуостров повторно да го претворат во „буре со барут".

Се разбира, ние би го сметале за природно интересирањето на албанската држава за правата и положбата на Албанците во нашата земја ако зад тоа интересирање не стои освојувачки однос, непочитување на суверенитетот и интегритетот на државата во која дел од албанскиот народ слободно живее во социјалистичка заедница на рамноправни народи и народности. Но, никако не може да се верува во добронамерноста на таквото „интересирање", кога се бара една суверена земја да го менува

својот уставен поредок, кога, под наметката на „грижа“ за „судбината“ на Албанците во Југославија, се бара прекројување на Југославија. Нели е тоа грубо мешање во внатрешните работи на Југославија и нели самата Албанија е против секое мешање во нејзините внатрешни работи? Дозволува ли таа некој од надвор да се „грижи“ за животот и човечките права во Албанија? Како е можно, од конгресна говорница, да се бара решавањето на правата на националните малцинства во другите земји „во духот на марксизмот-ленинизмот“ – а притоа и да не се потсетат дека национални малцинства во Албанија воопшто постојат и на тие малцинства да не им се обезбедуваат ни најминималните права кои им се гарантирани со актите на меѓународната заедница.

Нашата земја покажуваше крајна широчина, стрпливост и толерантност спрема таквата политика на албанското раководство. Дали е можно така да се продолжи по сѐ што се случило и што токму се случува? Уверен сум дека – токму во интересот на пријателството на народите на нашите две земји и добрососедската соработка – е нужно да се разобличува реакционерната шовинистичка суштина на политиката на албанското раководство, неговата псевдореволуционерна и псевдонаучна фразеологија.

Југославија–раководејќи се со принципот на заемно почитување и поздравувајќи го остварувањето на социјалистичката изградба во секоја земја – останува отворена за соработка со Албанија онаква каква што е. Таа соработка мора да биде заснована врз доследно почитување на меѓународното право, врз рамноправност и реципроцитет. Албанија не смее да ја злоупотребува таа соработка и да ја користи за притисоци, уценувања, за спроведување на својата антијугословенска политика. Одговорноста за сегашната состојба во југословенско-албанските односи лежи на албанска страна. Југославија, зависно од сето тоа, ќе ја определува својата политика кон Албанија.

Пред Сојузот на комунистите и сите социјалистички сили во сите републики и Покраината Војводина стои постојана, а во овој момент посебно актуелна, задача да се бори против национализмот во сопствената средина,

против настојувањето за настаните на Косово да се обвини целата албанска народност на Косово и во Југославија, против паролите со кои се настојува да се разниша вербата во заедништвото. Таа борба мора да биде решителна и бескомпромисна. Секоја попустливост и задоцнување, секој либерален однос спрема национализмот подоцна тешко се свети.

Се разбира дека таа борба против национализмот мора, пред сѐ, да биде политичка, борба за уверување на луѓето, борба за отворање на социјалистичките перспективи, за развој на самоуправувањето и осветлување на иднината во заедништвото.

Борбата против етатизмот, унитаризмот, сепаратизмот, е основа на борбата против национализмот. Во борбата против национализмот мора да биде повеќе нагласен класниот пристап. Здружувањето на трудот и средствата врз самоуправни основи е еден од основните лостови на вистинската борба против национализмот во југословенски размери.

Искуствата од настаните на Косово предупредија и на низа сериозни проблеми и во Сојузот на комунистите во целина. Настаните на Косово јасно покажаа дека изостанала секојдневната и цврста поврзаност на комунистите со граѓаните, работните луѓе и младината, што е последица и на слабата работа на комунистите во Социјалистичкиот сојуз и во Сојузот на социјалистичката младина. Ако нема жива активност на Социјалистичкиот сојуз нема ни позиција на човекот: во тој случај се губи широчината и демократскиот карактер на политичкиот живот, а Сојузот на комунистите се затвора во себе и останува без поширока потпора во масите.

Како што Сојузот на комунистите на Југославија своевремено влезе во пресметка со догматскиот централизам и унитаризам, ќе мора да најде сили да се пресмета со слични појави и опасности сега на ниво на републиките и покраините, значи со републичкиот и покраинскиот етатизам и унитаризам, кои, сега тоа веќе јасно го гледаме, го попречуваат развојот на самоуправувањето, го нарушуваат единството на југословенскиот развој и единството на работничката класа на Југославија. Борбата за заедништвото мора еднакво интензивно да се води

на федерално, републичко и покраинско ниво како и во секоја клетка на нашето општество.

Мораме уште еднаш да нагласиме дека самостојноста на Сојузот на комунистите на републиките и покраините и нивната првенствена одговорност за состојбата во својата средина не може да се сфати како забрана за другите комунисти и органите на Сојузот на комунистите од другите средини да можат да изнесуваат критички забелешки на она што не чини во другите средини. Впрочем, тоа е еден од основните принципи на демократскиот централизам, услов за изградување на цврсто идејно-политичко и акционо единство на Сојузот на комунистите на Југославија.

Предлагајќи му го на Централниот комитет донесувањето на Политичката платформа, Претседателството тргнува од тоа дека на Сојузот на комунистите на Југославија и на нашата јавност, а посебно на комунистите, работните луѓе и граѓаните на Косово, им е потребен целосен политички документ кој врз основа на анализа на проблемите во Сојузот на комунистите и во општеството – со потпирање врз Програмата на СКЈ, Уставот на СФРЈ и нашата вкупна политика – ќе ги разјасни причините на контрареволуцијата и состојбата на Косово, ќе ги означи главните правци на вкупната општествена активност врз политичкото и општествено-економското консолидирање на САП Косово и ќе и отвори на работничката класа, на младината, интелигенцијата, на сите работни луѓе на градот и селото на Покраината широки перспективи за натамошен општ напредок во рамките на СР Србија и СФР Југославија. Во исто време Платформата ќе биде драгоцена помош и своевиден прирачник за идејно-политичко дејствување и акција на комунистите, на основните организации и органите на СК, на општествено-политичките организации, самоуправните органи и другите субјекти и институции на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување.

Се разбира дека овој документ не претендира на тоа дека дал конечна анализа на сите причини и искуства, дека ги исцрпува сите аргументи, сите актуелни

прашања. Единствените и јасни оценки и ставовите на СКЈ за најзначајните прашања на денешниот момент на Косово треба да придонесат во напорите на Сојузот на комунистите на целата земја да ја помогне интензивната политичка акција што се води на Косово.

# ДИСКУСИЈА

СИНАН ХАСАНИ:

Сојузот на комунистите на Југославија и нашата југословенска заедница, сите нејзини механизми на социјалистичкото самоуправување, не ќе беа на висината на своите права и обврски до колку на пролетните настани на Косово решително не реагираа со политички и законски акции и мерки заради спречување на контрареволуционерните потфати на албанските националисти и иредентисти. Централниот комитет на СКЈ, Централниот комитет на Сојузот на комунистите на Србија и Покраинскиот комитет на Сојузот на комунистите на Косово настојуваа што подобро да ги согледаат причините кои го предизвикаа бранот демонстрации и да ги утврдат непосредните и долгорочните задачи за надминување на тие причини и за враќање на политичката ситуација на Косово на колосекот на нормалниот живот.

Тргнувајќи од досегашните резултати што се постигнати на тој план и од проблемите со кои се соочуваме, денес расправаме за Предлог-политичката платформа на Сојузот на комунистите на Југославија, која, според мене, значајно ќе придонесе во борбата на комунистите за политичка стабилизација на состојбата на Косово. Сосема е природно и разбирливо што Претседателството на Покраинскиот комитет на Сојузот на комунистите на Косово беше консултирано во текот на пишувањето на Платформата и што за неа покажа посебен интерес, бидејќи Платформата е наменета за целиот Сојуз на комунистите на Југославија, а особено за Сојузот на комунистите на Косово, за младите и на работните луѓе во Покраината.

Предлог-платформата е разгледувана на две седници на Претседателството на Покраинскиот комитет на Сојузот на комунистите како посебна точка на дневниот ред. Покрај мислењата, сугестиите и предлозите кои се дадени притоа заради подобрување на нејзината содржина, а кои работната група во основата ги прифати, Претседателството оцени дека за време на работата врз Платформата нашите сознанија за причините за контрареволуционерните настани на Косово уште повеќе се продлабочени, дека е проширена аргументацијата за содржината, формите и целите на непријателските акции и дека, имајќи ги предвид огромните постигнувања во развојот на Косово, со уверување и со храброст може да се гледа на перспективата што стои пред народите и народностите во Покраината.

Поради сето тоа ја прифаќам Предлог-платформата и предлагам Сојузите на комунистите во републиките и автономните покраини, а особено Сојузот на комунистите на Косово, да ги вградат во својата активност нејзините идејни и политички поставки, за да може акцијата што е во тек да стане уште поефикасна и посодржајна.

Ние на Косово Платформата ќе ја преработиме во сите раководства и организации на Сојузот на комунистите и во сите други општествено-политички организации и ќе ја користиме во системот на идејно-политичкото воспитување и образование. Преработката на Платформата истовремено ќе биде можност со сета сериозност да ги оцениме и резултатите што ги постигнавме во спроведувањето на акционата програма на Покраинскиот комитет во последните шест-седум месеци. Сѐ што во таа смисла се покажа како добро и успешно, ќе го користиме во натамошната работа, а пропустите и промашувањата ќе настојуваме да ги отстраниме.

Чувствувам потреба, а и обврска, и на оваа седница со неколку зборови да го свртам вашето внимание на некои прашања врз кои се работеше и се работи на Косово.

Иако по некој непријателски испад може да нѐ изненади, сепак сметам дека општествено-политичките сили на Косово имаат целосен увид во политичката ситуација во Покраината и дека нејзините, понекогаш и замрсени конци, цврсто ги држат во своите раце. Оваа оценка се

темели врз повеќемесечната интензивна активност што се одвиваше во сите средини на општествено-политичкиот живот на Покраината, врз основа на Акционата програма на Покраинскиот комитет и заклучоците на повисоките партиски форуми и државно-политички органи.

Контрареволуционерната акција на Косово остави зад себе низа тешки и неповолни последици што ги совладуваме со многу макотрпна работа. Фронтот на задачите беше и остана мошне широк. Моравме да ги утврдиме приоритетните задачи, какви што се пресметката со непријателот, оспособувањето на политичкото раководство во Покраината и во некои општини за акција, организационото и кадровското средување на состојбата во некои институции во областа на образованието, културата, информатиката, здравството итн. и да се фатиме во костец со нив. Кај некои други задачи, кои по својата природа бараат подолготрајна акција, мислам на оние подрачја што непосредно влијаат врз формирањето на општествената свест, добро се укопавме и правиме постојани напори и тука работите да се менуваат кон подобро.

Покрај тоа, Сојузот на комунистите на Косово воедно се бори за остварување на задачите на стопанската стабилизација, при што, за жал, се соочуваме со ситуација, која, во споредба со другите делови на земјава, е уште посложена и пообременета со проблеми.

Кога говориме за непријателската акција на националистичките елементи, која особено беше интензивна во пролетта годинава, мислам дека во Платформата правилно е речено дека нејзината причина не е во неразвиеноста на Покраината, туку напротив во нејзиниот мошне забрзан развој и преобразба. Друга работа е што одделни фази од тој развој се одвиваа стихијно или со затворање во себе. Дојде до натамошно напуштање на селото од страна на младината, до енормно школување на ученици и студенти во училиштата и на факултетите од хуманитарна насока со цел по завршувањето на школувањето да се вработат на службенички работни места, додека истовремено е запоставувано школувањето на кадри за

работа во стопанството, земјоделството, занаетчиството итн.

Недостигот на работни места, заострен со погрешната ориентација во школувањето, кај еден број млади луѓе доведуваше до недоумица, до губење на перспективата и до незадоволство и тие лесно станаа плен на националистите и иредентистите, кои им нудеа решенија од општествено-економскиот систем на Албанија, која со централистичкиот начин на планирање на производството и распределбата обезбедува таканаречена целосна вработеност и еднаквост на стомаците.

Наместо решителна примена на социјалистичкото самоуправување во сите пори на животот на Покраината и активно вклучување на секој поединец во решавањето на проблемите во средината во која живее и работи, во Покраината нараснуваше бирократизмот, покраинскиот етатизам, либерализмот, со сите негативни последици што тие изми ги носат со себе. Природно, националистичките и иредентистичките елементи, особено оние од редовите на интелигенцијата, користејќи ги, од една страна грешките на раководството и тешкотиите и противречностите кои го следеа развојот на Покраината, а, од друга страна, потпирајќи се врз идентичните начела на националистичката идеологија што ја раскажуваат и раководството на Партијата на трудот на Албанија и емигрантските политички организации на Албанците во некои западноевропски земји, започнуваат тивко и полуилегално, божем работејќи врз националната афирмација на културата на Албанците, такаречи во сите сфери на општествено-политичкиот живот да ја вградуваат својата националистичка идеологија, за подоцна, позајмувајќи или препишувајќи ги програмските начела на Албанската партија на трудот, да го камуфлираат своето антикомунистичко „дело“ со убави фрази на левицата.

Врз разработката на таа програма, судејќи по сé, се ангажираат професионални агентури и по утврдено сценарио започнуваат да се раѓаат немири по немири, со намера нашата заедница, која решително се бори за развој на автохтон социјализам и за целите на неврзаното движење, да се сруши, или барем да му се нанесе штета на нејзиниот углед.

Истовремено, Енвер Хоџа не само што на албанските националисти и иредентисти им даде безрезервна поддршка и охрабрување за продолжување на нивните акции, туку од конгресната говорница на театрален начин се експонираше како нивен стратег и идеен водач.

Мислам дека со казните што им беа изречени на водачите на непријателските демонстрации и на членовите на низа непријателски илегални групи, кои се откриени или сé уште се откриваат, непријателот е парализиран и онеспособен за пошироки акции што тој и неговите сојузници ги посакуваат. Без оглед на тоа какви имиња носат тие непријателски организации – „Национален фронт за ослободување на Косово", „Албанска марксистичко-ленинистичка партија во Југославија", „Црвен фронт" итн. – намерите и целите им се исти. Тоа, според мене, се експозитури на Албанската партија на трудот.

Од избувнувањето на демонстрациите па сé до денес на политичката работа со масите ѝ пријдовме како на една од најприоритетните задачи. Тоа го направивме затоа што таа работа беше доста запоставена и што непријателот оваа празнина ја користеше за ширење на своето влијание, а понекаде и за создавање свои илегални групи.

Политичката работа се одвиваше во Сојузот на комунистите, во подружниците на Социјалистичкиот сојуз, собирите на работните луѓе, на младинските собири, на одделни здруженија и друштва, во Сојузот на борците итн. Тежиштето беше и остана таа работа да се одвива во општествената база и да зафати што поголем број наши работни луѓе и граѓани. На тие собири настапуваа не само кадри од општините и Покраината, туку и извесен број другари од Социјалистичка Република Србија и од Федерацијата. Овие собири беа посетени како никогаш порано. На нив е разоткриена идејно-политичката платформа на внатрешниот и на надворешниот непријател, осудени се непријателските вандалски акции, поддржани се мерките што се преземени за прекинување на немирите, се постигна мобилизација на масите за самоодбрана и самозаштита, за обезбедување непречено производство во фабриките, за извршување на земјоделските работи, за

функционирање на општествените служби, за обезбедување слободен мирен живот на граѓаните итн.

Нешто подоцна интензитетот на оваа политичка работа во извесна мера опадна, но и натаму е многу поголем отколку пред демонстрациите. Ние едно време сметавме дека нашата битка главно е добиена до колку учебната година ни започна навреме и нормално. Навистина, учебната година започна со многу помалку проблеми во споредба со поранешните години.

Работничката класа во целина и во овој случај ја покажа својата висока свест. Немилите настани побитно не се одразија врз производството. Напротив, планот на производството е извршен во предвидениот обем. Слична е ситуацијата и со извршувањето на пролетните, летните и есенските работи во земјоделството.

Младинските организации во текот на летото имаа низа работни акции во Покраината, а и надвор од неа, често заедно со припадниците на Југословенската народна армија и здружените сили на милицијата. Организирани се и многубројни екскурзии надвор од Покраината. Во Покраината се одржани и значајни манифестациони собири по повод 40-годишнината од востанието, пуштањето во погон на еден број нови објекти, ослободувањето на одделни подрачја и други. И спортските и културните средби со одделни подрачја надвор од Покраината се одвиваа мошне успешно.

Реализирани се многубројни меѓусебни размени на делегации на општествено-политичките организации. Се работи, исто така, и на конкретизација и реализација на политиката за здружување на трудот и средствата. Средствата за информирање во Покраината започнуваат повеќе да се мобилизираат за остварување на задачите за политичка стабилизација и за спротивставување на непријателската пропаганда.

Наведов само неколку примери, кои, сами по себе, јасно говорат во прилог на констатацијата дека општествените сили во Покраината главно ја владеат ситуацијата на тоа подрачје.

Севкупната општествено-политичка активност преземена заради стабилизација на политичката ситуација во Покраината течеше и во правец на оспособување на

политичкото раководство во Покраината, во општините, и колку што можеше да се стигне, во основните организации на Сојузот на комунистите, за средување на состојбата во основните организации на Сојузот на комунистите и во другите општествени организации, за идентификување на непријателот и за водење борба против разните опортунистички елементи.

Надминувањето на пројавената криза не беше можно да се постигне без средување на состојбата во покраинското раководство, за кое се покажа дека водело погрешна политика и дека со тоа објективно го овозможило нараснувањето на национализмот. Се одеше кон отстранување од позициите на најодговорните функционери: претседателот на Покраинскиот комитет на Сојузот на комунистите, претседателот на Претседателството на Социјалистичка Автономна Покраина Косово, претседателот на Собранието на Покраината, претседателот на Извршниот совет и неколку други функционери на овие организации и органи. Слични промени се извршени и во некои други покраински институции – во Универзитетот, во културно-научни установи, во „Рилиндија", во Радиото и Телевизијата и др.

Наведените кадровски измени главно се извршени преку оставка и тоа најчесто изнудена. Освен во случајот со претседателот на Покраинскиот комитет на Сојузот на комунистите, кој е земен на политичка одговорност, други случаи на повикување на политичка одговорност немаше. Навистина, Претседателството на Покраинскиот комитет неодамна формира група со задача да предложи на кој начин и во која мера тоа прашање треба да се постави, како да му се пријде и да се реализира во практиката.

Покрај другото, треба да се додаде дека е извршена реконструкција на Претседателството на Покраинскиот комитет, при што 12 другари се ослободени од функцијата членови на овој орган. Слично е направено и во Покраинскиот извршен совет, во Синдикатот итн. Еден број општински комитети на Сојузот на комунистите и собранијата на општините, исто така, е засилен со кадри кои од разни покраински органи им се доделени за работа на нив.

Инаку, и самите општински организации на Сојузот на комунистите извршија значајна работа, особено во средувањето на состојбата во организациите на Сојузот на комунистите, па и во другите политички организации. Како резултат на таа активност, од 11 март до 6 ноември годинава од Сојузот на комунистите се исклучени 663 члена, 373 се бришани од евиденцијата, распуштени се 11 основни организации на Сојузот на комунистите, суспендирани и исклучени од работните места се 342 лица, при што само од просветата се суспендирани 138 лица.

Во моментот политичката ситуација во Покраината и натаму ја отежнува присуството на непријателска активност. Во некои нејзини видови, како што е пишувањето пароли, растурањето памфлети, појава на саботажи, заканување со диверзантско-терористички акции, непријателската активност не само што не се намалува, туку покажува тенденции на пораст. Забележани се и обиди на непријателските елементи да се поврзат со одделни работни колективи. Поволен е фактот што носителите на овие активности во добар дел доста бргу се откриваат, а против нив, природно, се преземаат соодветни мерки.

Бројот на луѓето опфатени со демонстрациите, кои поради тоа извлекоа одредени консеквенци, како и бројот на оние што кривично или прекршочно се гонети, повикани на предупредување или суспендирани од работните места, укажува на ширината на непријателските активности.

Овој елемент нашите општествено-политички сили мораат да го имаат и го имаат предвид во својата активност, за да можат да го стеснуваат просторот на непријателската дејност. Неповолен е фактот што врвот на непријателската организација кој ни се огласи како „Централен комитет", „Президиум" итн. сé уште не е откриен, ниту во доволна мера можеше да се утврди неговото постоење во земјава и надвор од неа.

Меѓутоа, судејќи по обемноста на материјалите што ги лиферува таа организација, по јазикот на кој се пишувани, по техниката, умножувањето и растурањето, постоењето на марксистичка и ленинистичка партија на Албанци во Југославија не доаѓа во прашање.

Заклучувајќи го своето излагање, би се задржал уште на две прашања, но само во вид на забелешки. Ние во Покраината сé уште немаме најобјективна анализа за проблемот на иселувањето на неалбанското население од подрачјето на Косово. Самиот овој факт говори колку неполитички и неодговорно се однесуваме спрема ова тешко и мошне чувствително прашање од подрачјето на меѓунационалните односи.

Мораме решително да се диференцираме од не малиот број таканаречени „адвокати“ и „опортунисти“ кои иселувањето на Србите и Црногорците го оправдуваат исклучиво со мотиви на економската миграција, кои при вработувањето се служат со „шибери“, како и при располагањето со општествени станови, и кои го оправдуваат ова иселување со иселувањата на Албанците за Турција и сл.

Комунистите и активистите на другите општествено-политички организации мораме да ги уфрлиме во акција за да можат со своето решително залагање да ги расветлуваат поранешните причини за иселување и без резерва да се ставаат на чело на акциите против сите оние јавни и тајни националисти и силеции што денес на разни начини, од груб до психолошки притисок, влијаат проблемот на иселувањето на неалбанското население и натаму да се зголемува.

Исто така, неприфатливи се некои постапки кои одат на утврдување на бројот на лицата во своите средини до тоа да не дојде. Ние имаме сили тоа прашање да го симнеме од дневен ред. Единствено на тој начин ќе ја вратиме меѓусебната доверба и ќе го јакнеме братството и единството на нашите народи и народности.

Идејно-политичката диференцијација ги зафати сите сфери на општествено-политичкиот живот. Во некои подрачја таа дава и одредени резултати.

Меѓутоа, со тој процес мораме да продолжиме, особено во областа на културата, науката, образованието, па и во средствата за информирање. Во одделни средини веќе е присутна извесна активност во согледувањето и разбивањето на националистичката индоктринација. Тоа се однесува на критичкиот приод кон наставните плано-

ви и програми, учебниците итн. Некои најгруби пропусти веќе се отстранети.

Но, во тој правец ни претстојат значајни задачи, особено во историјата, литературата и во другите општествени науки. Бидејќи, луѓето во тие области доста бавно покажуваат готовност за самокритички и критички приод кон многубројните прашања кои се отвораа во Косовската средина. Секоја помош во надминувањето на овие проблеми, која доаѓа од другите средини, е мошне корисна. Таква конструктивна помош имаше, а и во иднина очекуваме.

Меѓутоа, морам да нагласам дека понекогаш од одделни автори во одделни написи, фељтони, коментари и сл. работите мошне често наопаку се поставуваат. Националистичката индоктринација на Албанците не може да се негира со позициите на малограѓанска идеологија или на онаа што произлегува од позициите на социјалистичкиот догматизам, туку од позициите на нашата самоуправна теорија и практика.

ЈОВАН ВУЈАДИНОВИЌ:

Потребата сите организирани сили на нашето општество, на чело со Сојузот на комунистите, мораат во подолг период да развијат мошне сложена и по многу нешта исклучителна политичка активност, претставува доволна причина за донесувањето на документот што го предложи Претседателството на Централниот комитет на СКЈ за денешнава седница. Исто така, сметам дека предложената Платформа ги содржи потребните аналитички согледувања на условите и критичките оценки на субјективните слабости во врска со настаните на Косово. Јасно и прецизно е оценет карактерот на непријателското дејствување и карактерот на контрареволуцијата. Предложената Платформа тоа ја прави добра основа за нашите тековни и наредни севкупни идејно-политички активности, а истовремено дава и аргументирано све-

дочење за еден момент од животот и развојот на нашава заедница кој пред нас поставува сериозно предупредување. Верувам дека за крајната решителност на нашето настапување спрема непријателот со сите потребни средства, како и за разграничувањата во Сојузот на комунистите во кој повеќе не може да има место за отстапки и компромиси со контрареволуцијата, од посебно значење е тоа што во Платформата јасно и без резерва велиме дека непријателот на Косово својата разурнувачка активност директно ја насочи кон темелите на нашава социјалистичка заедница, дека брутално го нападна нејзиниот територијален интегритет и самоуправувањето како класно-социјална суштина на нашата Револуција.

Во тој контекст јасно се гледа дека барањето „Косово – република“ од почетокот беше слаба маска, ако воопшто и можеше да биде тоа, за прикривање на мрачните цели кон кои се стремеше албанскиот иредентизам со обемна поддршка од Тирана и од другите заговорнички центри. Не беше многу тешко да се утврди дека тоа барање нема баш никаква врска со оправданите стремежи на припадниците на албанската народност на Косово и од другите делови на Југославија за својата целосна и сестрана афирмација во нашата рамноправна социјалистичка заедница. Не ни е првпат како Партија и движење да се судираме со национализмот. Секогаш тие судири ни пружаа можности да се увериме дека национализмот, земено целокупно, како форма на свест е конзервативен и во политиката реакционерен, во нашите југословенски услови секогаш бараше сојузници во декларираните противници на социјализмот и на нашето федеративно заедништво. При ваквата бегла ретроспектива не смее да се изгуби од предвид дека темелите на нашата социјалистичка заедница се создадени низ победите над споулавените национализми на нашиот простор. И не е чудно што на нивните остатоци, на наследниците и на следбениците им пречат токму темелните вредности што ги оствари нашата југословенска социјалистичка револуција. Заради таквите искуства мораме да бидеме покритички кога велиме дека затаи нашата способност навремено да ги согледуваме потенцијалните жаришта од кои

можат да се развијат подлабоки идејни, па и политички конфликти врз националистичка основа.

Способноста за вршење на таквите проценки е израз на револуционерната виталност на секое политичко движење, а за нас, кога имаме толку моќно и широко политизирано општество, покрај сета сложеност на сегашниов миг, не можат да се најдат многу згодни оправдувања за таквиот превид. Всушност, не останува ниту голем простор за лесно неутрализирање на ваквите грешки и во иднина како што во тоа успевавме досега. Ова навистина не би смееле да го запоставиме ниту во овој момент. Затоа и разбирливо е што Платформата претежно се занимава со ситуацијата на Косово, што во неа подлабоко се анализираат причините што доведоа до контрареволуционерното дејствување во оваа наша Покраина и што поблизу се утврдуваат правците на активностите на кои комунистите на Косово, заедно со сите прогресивни сили на Покраината, мораат решително и истрајно да дејствуваат.

Пред нашите другари на Косово навистина стојат исклучително сложени и тешки задачи. Мораат истовремено да водат битка на повеќе фронтови – за консолидација на сопствените редови, за корнење на корените на контрареволуцијата, за стеснување на просторот на непријателот и за зајакнување на своето влијание врз масите, за голема реафирмација на идеите на југословенското заедништво и братство и на единството на Косово. Покрај сето ова и заедно со ова треба да се води и битката за економска стабилизација и за натамошниот општествен и стопански развој врз здрави основи, кој ќе отвори перспективи за силен просперитет на Косово во сите области од животот. Помошта и грижата на југословенската заедница и посебно на Социјалистичка Република Србија за подинамично општествено движење и за натамошен прогрес на Косово, секако, ќе биде повеќестрана со бројни позитивни и нови содржини.

Со развивањето на широки и поразновидни форми на соработка, со бројните поврзувања и со честите комуникации на стопанските и на другите субјекти од Косово и од целата земја, ќе се создадат многу нови цврсти врски кои уште поуспешно ќе ја разбиваат затвореноста

на Косово и ќе претставуваат фактор за неговото моќно интегрирање во тековите на развојот на поширокатa заедница. Цврстата ориентација кон тоа: вистински носители и актери на таа соработка и на спогодувањето да бидат работните луѓе, нивните самоуправни органи и делегатските институции, може да има мошне крупен придонес за поткинувањето на корените на бирократско-етатистичките позиции и за јакнењето на влијанието на самоуправувачите од здружениот труд врз целиот живот на Покраината.

Работничката класа на Косово е сила која и сега се потврди како најдоследна во отпорот на контрареволуцијата и нејзината позиција треба постојано и натаму да се зајакнува. Ова, инаку, претставува трајна задача на комунистите во целава земја, а во сегашниве услови на Косово добива посебна тежина. Успехот на комунистите и на другите прогресивни сили на Косово повеќекратно е поврзан и со многу нешта е условен од резултатите што ќе ги оствариме во наредниот период. Секако, тука на прво место се капиталните прашања од областа на општествено-политичките односи и од стопанскиот живот што се од судбоносно значење за натамошниот развој на нашата Револуција.

Ова се наши заеднички задачи што веќе подолго време ги означуваме како основни правци на нашето идејно-политичко дејствување, но нивната актуелност најмногу се изострува во светлината на настаните на Косово. Рефлексиите од ситуацијата на Косово, и покрај нијансите во манифестирањето, претставуваат важни елементи на политичката состојба и на расположението во сите наши средини во земјава.

Се разви мошне широко интересирање за настаните на Косово и за процесот за средување на состојбата и на резултатите од мерките и од акциите што се преземаат таму. Со внимание се следи сѐ што се пишува и што се зборува за тоа во јавноста. Најголем дел од реагирањата во јавноста всушност претставува поддршката за решително расчистување со непријателското дејствување на Косово, но и со сите видови на напади врз југословенското заедништво без оглед на тоа во кој дел од земјава се

појавуваат. Но, наедно, тоа претставува и барање за што подоследно остварување на Уставот во практиката.

Меѓутоа, можно е, не многу ретко, да се сретнеме со манифестирање на претерана нервоза и нетрпение, со мислења за одговорност и вина на поединци и колективи, со појава на сомневање и недоверба, а не е занемарливо и без влијание манифестирањето на нациоална исклученост која не е во состојба да ја сфати реалноста на нашево време па сите неволи што се сврзани за овој момент ги гледа во правата што ги имаат народностите во нашава заедница, да не зборуваме за екстремните националисти кои добиваат нервен шок при спомнувањето на братството и единството меѓу народите и народностите во Југославија и сонуваат за етничка чистота на нивните национални заедници.

Тука, секако, се оние поединци и групи со соите сојузници и покровители во странство, што го користат секој повод за свирепи напади врз југословенската федеративна социјалистичка заедница. Заради сето тоа добро се направи што во Сојузот на комунистите во целава земја безо се забележа опасноста од можен пораст на антиалбанското расположение спрема припадниците на албанската народност во Југославија, без разлика дали тоа станува спонтано или намерно се поттикнува. Оваа појава сама по себе би ја оптоварувала политичката состојба, а би служела и за натамошен поттик на иредентизмот на Косово. Таквата ориентација во нашата политичка акција даде добри резултати, успешно се спречувани и оневозможувани реагирањата и ексцесите од овој вид. Повеќе ми се познати резултатите од Црна Гора но, верувам дека и во другите подрачја од земјава ситуацијата е слична. На ова и во иднина треба да му се обрнува целосно внимание.

Но, не е доволно да се оневозможат само грубите националистички испади. Потребно е, особено во средините со повеќенационален состав, да се разбиваат сите видови на отуѓеност и затворање зад кои стои ширењето на недоверба и сомневања. Иако во Црна Гора имаше само одделни случаи на манифестирање на албанскиот национализам, иако политичката состојба во делот од Републиката во кој заедно живеат Црногорци и Албанци во

целина е добра, сепак во некои средини каде што меѓусебните односи традиционално беа добри и развиени дојде до извесно ладење, до оддалеченост и резервираност. Не треба да создаваме илузии за некоја идилична состојба што можеме брзо да ја достигнеме, но во интерес на братството и единството, сфатено токму на титовски начин, потребно е упорно да се отстрануваат сите бариери на недоверба и да се отвораат патишта за поголемо меѓусебно запознавање и почитување на луѓето, не само како единки туку и како припадници на определени народи и народности. За ова особено придонесува запознавањето на културата, историјата и јазикот, за што е потребна прилично трпелива и политичка и педагошка работа, која ќе создава клима на доверба и ќе ја зајакнува свеста за потребата од меѓусебно комуницирање. Заради сето ова, посебно расте значењето на воспитната, на образовната работа во училиштата на сите нивоа и активноста на масовните организации, посебно на младинските. Затоа мислам дека е потребно, во создавањето на таа клима, колку што е можно повеќе во нашата јавност да се афирмираат позитивните резултати што сега се остваруваат на Косово. Ова, се разбира, не ја исклучува туку ја подразбира и потребата од објективно критичко реагирање и на негативните појави.

Во Платформата, не без причина, се истакнува дека пресметувањето со сите форми на национализам, без разлика каде се појавува тој, е и услов за средување на условите на Косово. Овој став не смее да остане пригодна политичка парола или пак да се запре само на ексцесни случаи, што нема многу да помогне ниту за состојбата на Косово ниту пак ќе ја збогати нашата вкупна политичка акција во земјава. Силно нарасна расположението кај Сојузот на комунистите и кај масите, секако и под влијание на настаните на Косово, дека е потребна остра, отворена и решителна борба против секој национализам кој би го слабеел или би го разбивал нашето заедништво. По овој повод, а во врска со ова, треба да кажеме дека ако не сакаме нашата акција да ја сведеме само на отстранување на последиците, тогаш мораме решително да ги укинуваме општествено-економските потпори на национализмот. Бидејќи, ако тој живее само врз „увоз на

свест“, на идеи, и покрај олку бројните активни и потенцијални увозници, што сега од сѐ срце се нудат, тој брзо и лесно ќе се исуши, всушност, ќе биде само пена. Вака тој наоѓа добра потпора врз силата на бирократизмот и етатизмот, врз лидерските преокупации и комбинации, а се обновува и се подмладува од разните локализми, регионализми и републиканизми, од затворањата од секој вид.

Борбата против сите национализми во Југославија во овој миг треба да се сфати во најширока смисла, а тоа значи дека не треба да се чека национализмот да се појави во заговорничка форма како сега на Косово, ниту пак само да се ловат ексцесните случаи, тој треба да се открива и да се уништува во коренот, на неговиот извор и кога се јавува во образовно-воспитната работа, во училишната и во друга литература, посебно во историографијата, и кога е прикриен во верските собири и религиските манифестации, и кога се вовлекува во наивните забавни содржини. Посебно треба да се открива и да се идентификува во сите видови на затворање и антагонизирање, во сферата на општествено-економските односи и на политичкиот живот, кои го ослабуваат заедништвото и ја јакнат моќта на етатистичките сили и на лидерските позиции. Само широк фронт на акција може да ги мобилизира сите прогресивни сили на општеството, целиот Сојуз на комунистите може да го воведе во нејзините задачи и во конкретни активности; таквиот однос ќе го подигне и квалитетот на целото наше идејно и политичко дејствување.

Со обрнувањето внимание на таквите појави ќе се избегне опасноста за национализмот да се расправа на апстрактен, на општ начин и национализмот да се бара кај другиот, бидејќи секој ќе биде зафатен со борбата во својата средина со својот национализам. Нема да биде потребно да се чекаат директиви и ставови на централните комитети и на раководствата на Сојузот на комунистите, што не значи дека нивната одговорност секогаш нема да биде многу голема, туку значително ќе расте иницијативата во основните организации на Сојузот на комунистите и во целото членство.

И уште нешто, со непосредното вклучување на целокупниот Сојуз на комунистите во борбата против национализмот, ќе се изострува ат идејно-политичките критериуми и ќе се развива поголема осетливост за препознавање на националистичките појави, а со тоа битно ќе се намалува можноста национализмот да се пробие во редовите на Сојзот на комунистите, што како што знаеме, секогаш нанесуваше големи штети. Тоа подлабоко ќе ја поврзе борбата против национализмот со нашите основни задачи за развој на системот на социјалистичкото самоуправување што и според своите класно-политички содржини и според идејните темели е најголем противник на национализмот, без разлика во која форма се јавува. Од тие класно-социјални и идејни позиции треба да се разобличува и да се оневозможува секоја појава на национализам.

Непријателската политика на Албанија спрема нашата земја, што трае повеќе од три децении и што само привидно осцилираше со цел да се задоволат некои нивни тековни потреби, со настаните на Косово натаму ескалира и преоѓа во директно мешање во нашите внатрешни работи, со јасна цел да го наруши територијалниот интегритет, да го собори нашиот уставен поредок. Всушност, побргу може да се каже дека сега беа присилени со настаните јавно да го признаат она што долго време подмолно и заговорнички го правеа против нашава земја. Не менувајќи ништо во нашите принципи на надворешната политика за добрососедство, ние мораме, како суверена и слободна земја, решително да им се противставиме на грубите налети врз нашиот територијален интегритет и да го заштитиме нашето достоинство од грубите навреди, од лагите и од историските фалсификати што на најбесрамен начин се употребуваат од Албанија против нас.

Во Платформата се дадени најважните карактеристики на развојот на нашите односи со Албанија. Од резимираниот преглед можно е да се добие една глобална слика за тие односи. Но, ние мораме, должни сме, да им овозможиме на нашите граѓани да ја сознаат целата вистина за настаните што имаа судбоносно значење за денешна Албанија, а што сакаат да ги скријат Енвер Хоџа

и неговата пропаганда. Мораме да ги разобличиме лажните и клеветнички обвинувања против нашата земја и Партија, посебно кога станува збор за најновите настани и за тековните односи. Тоа треба да им се направи достапно и на нашите пријатели во светот.

Не гледам причина да не кажеме дека во Албанија не се признава постоењето на делови од повеќе југословенски народи меѓу кои спаѓа и дел од црногорскиот народ. Тоа го признаваше дури и бившата кралска Зогу-Албанија, а сегашнава, како што ја смета Енвер Хоџа, единствена социјалистичка земја во светот, врши најгруба денационализација и асимилација на припадниците на нашите народи.

На крајот, мислам, дека во нашите идни односи со Албанија, без оглед како ќе се развиваат тие, треба да направиме сè за да се оневозможи злоупотреба на нашата политика за добрососедски односи што досега Албанија обилно го користеше. Врз тие основи, како и во областите од заеднички интерес, ќе се создава можност републиките и покраините кадде што живее албанската народност да даваат дополнителен придонес за унапредување на соработката, така што народностите и националните малцинства во нашите земји навистина да бидат носители на соработката, разбирањето и довербата.

СИЛВА ЈЕРЕБ:

Ја поддржувам основната ориентација на предложената Платформа, особено ориентацијата за развој на социјалистичкото самоуправување, за потпирање врз сопствените сили, за поврзување на стопанството на Косово со организациите на здружениот труд од развиените подрачја на нашава земја.

Дозволете ми во врска со тоа да додадам уште неколку мисли кои одат во правец на што подоследното остварување на оваа основна ориентација и поддржување на уводното излагање. Сметам, имено, дека Платфор-

мата ќе мора да ја доживее својата творечка апликација и конкретизација во повеќе правци, за да може Сојузот на комунистите на Југославија со активноста на своите членови да обезбеди што поуспешно дејствување на сите организирани социјалистички сили во напорите за менување на состојбите и односите во нашата општествена практика. Ќе наведам само некои од тие правци на дејствување.

Прво, неопходно е сите општествено-политички организации во согласност со својата уставна улога и со своите статутарни определувања, како и во согласност со структурата на своето членство и структурата на своите организации, Платформата да ја доизградуваат и приспособуваат според потребите и условите на своето дејствување, своите гледања на сите клучни прашања на општествената политика да ги усогласат во рамките на општествената акција чиј носител ќе биде Социјалистичкиот сојуз, а оваа наша организација, која, покрај сите постојни разлики, ги обединува прогресивната волја на работните луѓе, како и пред историјата најодговорните субјективни сили. Тоа значи дека ние комунистите ќе мораме низ творечки демократски дијалог да се избориме членството на оваа наша најмасовна политичка организација да ја прифати Платформата како своја во сите републики и покраини, а особено на Косово.

Второ, неопходно е така усогласените политички ставови на сите организирани социјалистички сили за мнозинството клучни прашања на нашиот сегашен момент творечки да се прелеат во доизградување или креа ција на развојните програми на сите нивоа. Притоа особено е потребно и важно тие да се вградат во програмите на општествениот развој на Социјалистичка Автономна Покраина Косово. Во таквите програми кои, од една страна, ќе знаат објективно да ги оценат и максимално да ги активираат сите стопански потенцијали, што не се мали, а од друга, кои реално ќе ги уважуваат постојните човечки потенцијали и ќе се залагаат за вклучување во творечкиот труд на сите расположливи човечки сили и нив со дополнителни преквалификации и насочено образование ќе ги оспособуваат за потребите на здружениот труд. Со други зборови, тоа значи дека кон развојните

цели треба да се прилагоди кадровската и образовната политика, политиката за стипендирање и за вработување, како и политиката за наградување според трудот.

Се залагам, значи, за програми кои ќе израснуваат од основните самоуправни заедници и ќе се поврзуваат во потесни и пошироки заедници во самата Покраина, во Социјалистичка Република Србија, во другите републики и во Социјалистичка Покраина Војводина, во цела Југославија, и, се разбира, надвор од нејзините граници.

Така усогласените политички ставови на сите организирани социјалистички сили, изразени во развојните програми, поради потребата за нивна доследна реализација и континуирана контрола на спроведувањето на усвоената политика, ќе мораат да најдат свое место и во тековните програми за работа на сите самоуправни органи и органите на власта, од основните самоуправни заедници до федерацијата.

Ќе биде потребно во собранијата на општествено-политичките и самоуправните интересни заедници многу од овие насоки да се преточат во општоважечки норми на однесување за сите субјекти: во законите, општествените договори и самоуправните спогодби, а најзначајно е да станат составен дел на свеста и секојдневниот живот и работа на секој наш човек.

Познато е дека влијанието на свеста не може да се поттикнува само, или пред сѐ, со зборови. Најдобро средство за зацврстување на свеста ќе бидат искуствата кои ќе ја потврдуваат правилноста на избраниот пат, кои ќе говорат за тоа дека состојбата и односите ќе се менуваат кон подобро, и покрај тешкотиите и отпорите. Од степенот на свеста зависи поголемата или помала успешност во мобилизацијата на сите сили за остварување на заедничките цели, и тоа на таквите цели кои нема да заобиколат ниту една основна самоуправна заедница, ниту ќе ги игнорираат, односно изгубат од вид можноста, интересите и потребите на сите членови на нашата југословенска заедница.

Јасно е дека ваквите крупни и обемни политички задачи ќе можат успешно да се извршуваат само со активност на сите членови на Сојузот на комунистите на Југославија и на сите напредни социјалистички сили, пред

се́ во рамките на Социјалистичкиот сојуз и на Сојузот на синдикатите – и врз основа на насоките на тие сили – со одлучување во основните организации на здружениот труд и во месните заедници и со помош на делегатскиот систем во собранијата на општествено-политичките и самоуправните интересни заедници на сите нивоа.

Стабилноста на нашето општество секако зависи од стабилноста на силите и творечките способности на нашиот систем на социјалистичка самоуправна демократија, при што, природно, делегатскиот систем како негов израз не може само да биде способен да преведува или да пренесува парцијални, во животот објективно постојни интереси и да се залага за нивна синтеза, ниту може да биде само збир на парцијално делегатско решавање, односно решавање на секоја одделна делегација, или евентуално на нивното практично заемно спогодување, без оглед на последиците за целата наша југословенска заедница.

Токму затоа и нагласуваме дека без внатрешна кохезиона сила на субјективниот фактор, делегатскиот систем не може да функционира во својата уставна смисла.

Станува збор, значи, како што беше случајот и во сите тешки денови на нашето минато, за потреба од најширока мобилизација на народните маси врз програма, која водејќи сметка за нивните денешни животни интереси, особено ги одразува нивните утрешни интереси. Станува збор за довербата во тие маси, за довербата на Сојузот на комунистите во сопствените сили и во силите на народните маси; од друга, пак, страна станува збор за вербата и довербата на тие сили во политиката на Сојузот на комунистите и во правилноста на избраниот пат.

Затоа никогаш не било, ниту пак денес е сеедно кој од нашите активисти стои во првите редови на напорите за концепирање на програмите и мобилизацијата за нивно остварување, а не е сеедно и тоа на кој начин се зафаќаме со оваа своја задача.

Дозволете ми ви врска со тоа да цитирам дел од статијата на Едвард Кардељ „Силата на народните маси", напишана во 1945 година, која во голема мера е актуелна и денес: „Пред се́ и над се́, на секој чекор треба да се чува ликот на народниот борец, скромен, пожртвуван,

кој не се плаши од напори и кој му е верен на својот народ, односно на работните маси. Ваквиот народен борец победуваше во минатото, бидејќи со својата работа и самопрегорност беше пример за народните маси. Затоа мораме докрај да бидеме решителни секаде каде што станува збор за отстранување на личните слабости и грешки на активистите. А такви слабости и грешки се јавуваат во значителна мера. Сите тие појави треба да се лекуваат со решителна критика и самокритика. А таму каде што станале премногу сериозни, треба да се применуваат и поостри мерки. Без таква постојана борба за чистота на нашите кадри кои стојат во првите редови на изградбата на нашава татковина нема успех, ниту пак е можна мобилизација на широките народни маси. Принципот на убедување мора да биде во основата на нашата борба за мобилизација на масите. А убедување нема таму каде што водечките кадри не се вистински пример на пожртвуваната работа за интересите на народните маси.

А тоа е малку. Не е доволно да се потпираме само врз верноста на тие кадри. Потребно е истовремено да се обезбеди постојана контрола од горе и од долу. А најважен елемент на контролата е постојана помош во секојдневната работа, постојана критика на направените грешки, постојано зацврстување на остварениот напредок и успех.

Кај нас во сé уште голема мера владее таква состојба и грешките недоволно да се критикуваат, а и успесите во работата да не се наградуваат во доволна мера. Сепак, сета наша изградба, севкупниот наш труд треба да се постави токму врз овие две основи: бескомпромисно да се критикуваат грешките и слабостите, но и според заслугите да се наградуваат успесите во работата. Мораме да престанеме со старите чиновнички сфаќања според кои општествената положба и платата се постигнувани во зависност од должината на седењето по канцелариите. Крајниот ефект од работата – тоа мора да биде мерило за оценување на луѓето. Тоа важи како за нашата активност, така и за севкупната организација на работа во нашава татковина. Мораме да го развиваме култот на трудот во нашава татковина, да ја развиваме свеста на

нашите работни маси, така што секој човек ќе се оценува според резултатите од својот труд".

Освен тоа од исклучително значење е и начинот на нашето дејствување. Во нашата политичка акција предност мора да добие јасно определеното и во програмите изострено сето она што нѐ обединува, што нѐ здружува од вчера за денес и за утре. Во оваа смисла и го сфаќаме во Платформата определеното заедништво. Она што би можело да нѐ раздвојува нека остане во втор план, но не придушено и неразјаснето. Тоа го имаше и сѐ уште ќе го има. Причините се историски и сегашни, од објективна и од субјективна природа, и во најголем број, сепак, ги препознававме, сега ги отстрануваме, но не само на Косово. И во сите други средини мораме да ги отстрануваме причините за појавување на национализам и против нив решително да се бориме. Пред сѐ со предлагање и со спроведување напредни, позитивни алтернативи.

Сепак, ми се чини дека сега е најважно, и покрај сите тешкотии, да не го изгубиме јасниот компас во барањето патишта кои се наша единствена можна перспектива. Но тоа не е можно до колку нема доволно волја и напори да ги согледаме вистинските причини кои на одделни подрачја и во целина нѐ доведоа дотука каде што се наоѓаме сега, и покрај тоа што тоа не го сакавме. Сите ние сакавме премногу и премногу бргу. Одевме над објективните можности, заборавајќи ги притоа стопанските и општествените законитости.

Да не ги бараме причините на друго место: во системот, во законите; во поставувањето прашања како основите на нашиот систем да се спорни, бидејќи таквата тенденција претставува сопирачка на натамошниот развој на социјалистичкото самоуправување.

Да го промениме нашето однесување и филозофијата, да ги ограничиме своите амбиции во реални рамки. Да признаеме дека сме дефицитарни пред сѐ во резултатите од трудот, во продуктивноста, во акумулативноста. Значи, во квалитетот на стопанисувањето.

Таму треба да го насочиме нашето внимание, а потоа полесно ќе можеме да се договориме за поделбата на тој резултат според потребите и според вложениот труд. А конкретното, чесно и доследно дејствување за заеднич-

ки напредок и за зацврстување и натамошен развој на нашиот систем на социјалистичката самоуправна демократија ќе биде најдобар критериум за диференцијацијата што ни е потребна за да можеме да постигнеме единство.

МИЛОШ МИНИЌ:

Во Претседателството на Централниот комитет на СКЈ е Нацрт-платформата за која расправаме внимателно подготвени. По овој документ е водена расправа на повеќе седници на Претседателството. Уверен сум дека оваа Политичка платформа ќе биде поддржана и усвоена како основа за политичката и општествената акција во Сојузот на комунистите на Југославија и во целава земја, а посебно во Социјалистичка Автономна Покраина Косово. Оваа Платформа создава големи обврски за Сојузот на комунистите и за сите свесни социјалистички сили. Но, истовремено, дава и јасна и сигурна перспектива која со заеднички напори, а пред сè, со напорите на Албанците, Србите, Црногорците, Турците и другите во Социјалистичката Автономна Покраина Косово ќе биде претворена во стварност.

Можеме да бидеме сигурни дека тоа успешно ќе го остварат социјалистичките сили на Косово, со Сојузот на комунистите во првите редови. Тие веќе остваруваат сериозен напредок на тој пат, како што веќе имавме можности да слушнеме и од излагањето на другарот Синани. Тоа ќе значи сестран и динамичен општествено-економски, политички, културен и општ развој на Покраината под знакот на развојот на социјалистичкото самоуправување. Исто така, тоа ќе значи натамошно зацврстување на разнишаното братство, единство и рамноправноста на сите националности на Косово и целосна сигурност, безбедност и слободен живот за секого, без оглед на националната или верската припадност. Тоа ќе биде нов голем придонес кон натамошно јакнење на рам-

нoправноста и братството и единството на сите народи и народности на Југославија.

Не зедов збор само за тоа да го изразам своето мислење по Нацрт-политичката Платформа, туку на оваа седница на Централниот комитет да се осврнам и на албанско-југословенските односи, на што е посветена една глава на Политичката платформа, како што го направив тоа и на седницата на Централниот комитет на Сојузот на комунистите на Југославија, во мај годинава. Сé што е речено во оваа глава, мислам во таа глава на Политичката платформа за албанско-југословенските односи, точно ги изразува нашите принципиелни ставови и политиката спрема развојот на албанско-југословенските односи.

Сега, пред сé, сакам да коментирам некои од најновите напади на Енвер Хоџа и на некои други најодговорни раководители на Албанија против Социјалистичка Федеративна Република Југославија и против нашите народи. Нашиот печат даде повеќе коментари за нападите на Енвер Хоџа и на другите врз нашава земја на Конгресот на Партијата на трудот на Албанија. Другарот Азем Власи на ова му го посвети своето исцрпно и аргументирано излагање во интервјуто за телевизијата пред неколку дена. Тешко е кон тоа да се додаде нешто ново. Бидејќи, навистина, на нашата и на странската јавност ѝ се дадени веродостојни толкувања за суштината и целите на нападите на Енвер Хоџа врз нашето социјалистичко самоуправување, врз федеративното уредување, врз решавањето на националното прашање во Југославија, врз Второто заседание на АВНОЈ, врз Сојузот на комунистите на Југославија, врз севкупниот општествен систем на Југославија, врз неврзаната надворешна политика на Југославија итн.

Во тоа, навистина, нема ништо ново што албанската пропаганда и Енвер Хоџа многу пати веќе не го правеле по 1948 година, барем ништо особено ново. Енвер Хоџа ги зема за повод иредентистичките контрареволуционерни демонстрации на Косово во март и во април за да изврши жестоки напади врз нашава земја. Поради тоа што решително се разбиени непријателските иредентистички акции, тој отворено поддржува, охрабрува и поттикнува за продолжување на акции на албанските ире-

дентисти во Југославија и им дава целосна поддршка на барањата на иредентистите на Социјалистичка Автономна Покраина Косово да ѝ се даде статус на република. Со право и другарот Ќулафиќ во уводниот реферат рече, а и пред неколку денови и некои другари во своите истапувања, дека сега е јасно оти паролата „Косово – Република" всушност е парола на Енвер Хоџа и на денешното албанско раководство, дека таа не е измислена и дека неслучајно се појави во Југославија. Не велам со тоа дека и кај нас немаше и луѓе и кругови кои во тој правец размислуваа. За Енвер Хоџа тоа е прва етапа кон втората етапа, односно отцепување на Косово и на други југословенски територии на кои живеат „југословенски Албанци" (како што Енвер Хоџа ги нарекува во рефератот), помешани со Србите, Македонците, Црногорците, Турците, Муслиманите и др.

Сé што и за сево ова Енвер Хоџа рече во рефератот, главно не е ново, бидејќи сето тоа е кажано во над 50-те антијугословенски написи на албанската пропаганда од март и април годинава досега во врска со настаните на Косово. Ново е само тоа што Енвер Хоџа и другите албански раководители го искористија Конгресот на Партијата на трудот на Албанија својата Велико-албанска иредентистичка политика и мешање во внатрешните работи на Југославија да ги прокламираат отворено, пред целата светска јавност, како своја официјална политика.

Меѓутоа, Енвер Хоџа во својот реферат направи многу груби фалсификати на историјата. На пример, во врска со Првото заседание на Народноослободителниот одбор на Косово и Метохија од 31 декември 1943 до 2 јануари 1944 година, во врска со ставовите на Централниот комитет на СКЈ во тоа време спрема тоа заседание на Народноослободителниот одбор, во врска со бунтот на балистите на Косово во 1945 година, во врска со односите меѓу народноослободителното движење на Југославија и народноослободителното движење на Албанија и меѓу Комунистичката партија на Југославија и Комунистичката партија на Албанија за време на војната и по војната, до 1948 година, кога Енвер Хоџа ги уби најзначајните членови на раководството на Албанија и ја нареди Народна Република Албанија и Комунистичката

партија на Албанија со Информбирото и Сталин против Комунистичката партија на Југославија и Федеративна Народна Република Југославија.

Сега немам време да ги коментирам овие делови од рефератот на Хоџа. Го оставам тоа за друга пригода. Сега ќе говорам само за два груби фалсификата на историјата на албанско-југословенските односи од страна на Енвер Хоџа преку кои, од повеќе причини, не може да се мине без соодветен коментар. Тоа е потребно и поради нашата јавност, бидејќи луѓето во некои наши краишта кои можеа да ја гледаат албанската телевизија и да го слушаат албанското радио, можат да станат жртви на измамата и фалсификатите на Енвер Хоџа и да им поверуваат на неговите изјави. Но, тоа е потребно и поради странската јавност, затоа што некои западни агенции и весници ги пренесоа тие фалсификати во светот, имено обвиненијата на Енвер Хоџа дека „Белград не го исполнил официјалното ветување што го дал претседателот Тито во 1946 година дека ќе ѝ го врати Косово на Албанија“ (цитирам од една вест на една светска агенција) и, второ, (пак ја цитирам истата агенција) „дека Југославија повеќе пати се обидела да ја приклучи Албанија кон својата Федерација како седма република“.

Овие фалсификати мораат да се разоткријат, разобличат, бидејќи луѓето почнуваат и во лагата да веруваат, до колку со изнесување на вистината таа не се разобличи.

Еве, ги наведувам точно зборовите на Енвер Хоџа за тоа, според Танјуговиот превод.

Енвер Хоџа во рефератот го рече следново: „По војната, една делегација од нашата земја, што јас ја предводев, беше во прва официјална посета на Југославија. Во разговорите што ги водевме во таа пригода со Тито тој бараше да дознае што мислам јас за решавањето на прашањето на Косово и на другите албански краишта во Југославија. Ја изразив позицијата на Албанската партија, поддржувајќи дека Косово и другите краишта населени со Албанци ѝ припаѓаат на Албанија и дека тие треба да ѝ бидат вратени. Албанците се бореа за да имаат слободна и суверена Албанија, на која сега треба да ѝ бидат придодадени и другите албански краишта од Југославија. Претседателот Тито му одговорил: Се согласувам со

вашето мислење, но засега тоа не можеме да го направиме, бидејќи Србите нема да нé разберат. Ова свечено Титово ветување по повод големиот принципиелен проблем не беше проследено со каква било акција од страна на Југословените. Во ништо не го одржаа зборот.“

Еве го и вториот цитат од рефератот на Енвер Хоџа: „Народна Социјалистичка Република Албанија никогаш не се мешаше во внатрешните работи на Југославија. Се случи токму спротивното. Југословенските ревизионисти коваа заговор за да го ликвидираат раководството на Комунистичката партија на Албанија и да ја вклучат Албанија во југословенската федерација, како седма република, замислувајќи дека така ќе можат еднаш засекогаш, по таков анексионистички и империјалистички пат, да го решат проблемот на целата албанска нација. Но, овие заговори не успеаја и нема никогаш да успеат“.

Уште еднаш сакам да повторам, Енвер Хоџа во рефератот наведува како цитат зборови што му ги припишува на другарот Тито и претпоставувам дека мисли: Тито повеќе го нема да му се спротивстави на она што го вели Хоџа, а Хоџа знае дека за неговиот разговор што тогаш го водеше со Тито во 1946 година, лично самиот тој, а не двете делегации, во четири очи, не е водена белешка, ниту стенограм. Но, жив е автентичниот сведок од тој разговор во 1946 година, бившиот југословенски пратеник во Албанија Јосип Ѓерѓа, кој во тој разговор во четири очи единствено учествуваше како амбасадор и како преведувач.

Еве што забележал во врска со тој разговор Јосип Ѓерѓа: „Во првите денови на јули 1946 година ја придружував во Белград државно-партиската делегација на Албанија која ја предводеше Енвер Хоџа. На првиот ден од престојот на делегацијата во Белград дојде до средба меѓу Тито и Хоџа на која присуствував само јас, како пратеник во Тирана и како преведувач.

Првиот дел од разговорот се однесуваше на довршувањето на договорениот одбранбен договор. Тито, со некои образложенија, во таа пригода му предаде на Енвер Хоџа текст на проектот со кој Хоџа беше мошне зарадуван, бидејќи предвидуваше заедничка одбранбена

акција во случај на напад врз независноста, интегритетот и безбедноста на Албанија од која било страна, што во тогашни услови за Албанија беше од витално значење поради познатата состојба на нејзините граници.

Вториот дел од разговорот го започна Енвер Хоџа. Изнесе дека тие во Албанија се наполно свесни дека федерацијата меѓу нашите земји, односно влегувањето на Албанија во југословенската федерација, е природна работа, и работа на непосредната иднина, бидејќи тоа го бара заедничкиот сегашен и иден интерес. Ним во Албанија движењето во тој правец би им било битно олеснето кога би биле во состојба да имаат појасна слика за тоа во таа федерација каква ќе биде судбината, односно положбата на косовските Албанци.

Тито на тоа одврати дека југословенската федерација е изградена врз основа на определени начела, при што етничкото начело во најголема можна мерка е почитувано. Согласно со тоа тој изрази лично уверување дека, сосема природно, положбата н а Албанците на Косово ќе треба да се разгледува и регулира во духот на таквото начело и другите историски и економски околности. Енвер Хоџа изрази целосна согласност и задоволство со мислењето на другарот Тито".

Да ве запознам сега и со тоа што Јосип Ѓерѓа го вели за уште еден негов разговор со Енвер Хоџа за федерацијата, во почетокот на 1948 година.

„Рано, во почетокот на 1948 година ме повика Енвер Хоџа по телефон, по можност, веднаш да го посетам.

Штом го видов забележав дека е доста возбуден.

Во такво расположение изнесе дека според некоја изјава, што токму тие денови ја прочитал, Димитров најавил непосредни разговори меѓу Софија и Белград за стапување на Бугарија во југословенската федерација. Ме замоли, во врска со тоа, веднаш да го информирам другарот Тито за нивното изненадување и за желбата безусловно, пред федерацијата со Бугарија, да го решиме прашањето на федерацијата со Албанија, за да можеже како што заеднички одевме во текот на народноослободителната борба до денес, заеднички да решаваме за примањето на Бугарија, која беше на другата страна. Ним во Албанија би им паднало тешко до колку се случи спро-

тивното, односно Бугарија, која беше на другата страна, да дојде во ситуација, можеби, да решава во кој било поглед за влегувањето на Албанија во федерацијата. Јас, природно, веднаш му го пренесов на Тито горе изложеното".

Еве, сега секој може лесно да го спореди она што го вели Енвер Хоџа и она што го вели Јосип Ѓерѓа, а тоа што го забележал Ѓерѓа е вистината за разговорите Тито – Хоџа во 1946 година. Од тоа се гледа дека Енвер Хоџа си допуштил да лансира една клевета „дека југословенските ревизионисти (ги цитирам неговите зборови) ковале заговор за да... ја вклучат Албанија во југословенската федерација како седма република".

Нашите луѓе, особено младата генерација, треба да ја знаат вистината, да знаат дека во тоа време односите меѓу Југославија и Албанија беа навистина братски и пријателски и дека се развиваа врз основа на целосна рамноправност, заемна доверба и заедничка помош, како и дека во услови на такви односи, по иницијатива на Енвер Хоџа, се водени разговори за здружување на Албанија со другите републики на Југославија во југословенската Федерација, а не за одвојување на Косово од Југославија и за приклучување кон Албанија во чиј состав навистина никогаш во историјата Косово и не било.

Албанците во Албанија би требало да го прашат Енвер Хоџа зошто го крие тоа од нив. Зошто ја извртува вистината? Зошто ги измамува и со измама и лаги ги турка во непријателство спрема Социјалистичка Федеративна Република Југославија и нејзините народи и народности? До колку тоа не можат да го направат денес под деспотскиот режим на Енвер Хоџа, еден ден ќе го поставaт тоа прашање и ќе бараат објаснување.

Кога фалсификатите на Енвер Хоџа би биле само разговори за историјата, би можеле да им препуштиме на историчарите и тие лесно би откриле дека тој ја фалсификува историјата, без тешкотии би ја прикажале историската вистина за тој период на југословенско-албанските односи. Тие би оцениле како кој тогаш се однесувал, како се однесувавме ние спрема Албанија, како тие се однесуваа спрема нас, дали во нашите односи имало про-

блеми и кои биле тие, дали имало грешки и какви биле тие итн.

Историчарите, пишувајќи ја историјата на албанско-југословенските односи тоа сигурно објективно ќе го утврдат. Историската наука на крајот се обелоденува и ништо за подолго време не може да се сокрие и фалсификува. Ние стоиме спокојни и со мирна совест пред судот на историјата, бидејќи политиката на нова, социјалистичка, Титова Југославија спрема Албанија секогаш беше чесна, принципиелна политика, во духот на братството и пријателството спрема албанскиот народ и добрососедските односи со соседна Албанија, без оглед на тоа каков е карактерот на албанскиот режим, бидејќи тоа е работа на самиот албански народ.

Меѓутоа, Енвер Хоџа не правеше фалсификати на историјата заради разговори за историјата. Тој го користи Конгресот на Партијата на трудот на Албанија, во таа форма, на тој начин, всушност да ги повтори територијалните барања спрема Југославија и уште еднаш да го потврди непомирливото непријателство спрема социјалистичка, самоуправна, федеративна неврзана Југославија која е сосед на Албанија и со која Албанија ја поврзуваат многу заеднички животни интереси, а пред сé интересите на безбедноста, независноста, суверенитетот и територијалниот интегритет на двете земји.

Сакајќи да ја руши ваква Југославија заради остварување на својата Велико-албанска иредентистичка цел, тој всушност им нанесува најголема штета пред сé на албанскиот народ и на Народна Социјалистичка Република Албанија. Исто така и на мирот, безбедноста и стабилноста на Балканот, во Европа, или барем во овој дел на Европа.

Поради опасностите што од таквата политика можат да се изродат во односите меѓу Југославија и Албанија и за мирот и безбедноста на Балканот, ние не смееме да ја потценуваме таквата политика на албанското раководство. Напротив, должни сме најрешително да реагираме на неа.

Покрај сето тоа, ние не треба да ја менуваме својата политика на добрососедска соработка со соседна Албанија. Треба и натаму и во односот со Албанија да се

придржуваме кон принципите и политиката кон кои се придружуваме во односите спрема сите соседни земји. Треба и натаму да продолжиме да ги одгледуваме чувствата на пријателство спрема албанскиот народ. Треба да водиме токму таква политика, како што тоа е формулирано во соодветното поглавје на Платформата, а и во уводниот збор ги слушнавме истите тие ставови. Бидејќи, народите остануваат, а Енвер Хоџа и на нив сличните минуваат и заминуваат.

Покрај тоа, народите и народностите на Југославија со албанскиот народ ги врзуваат врски на братство и пријателство, настанати во времето кога со својата крв ги пишуваа најславните страници на историјата на заедничката борба против заедничкиот непријател, фашистичкиот поробувач. Иднината и сегашноста ни налагаат и во сложените услови што ги создава политиката на сегашното албанско раководство да развиваме соработка во сите области каде што тоа е можно и каде што одговара на заедничките интереси врз рамноправна и реципрочна основа.

На народите и народностите на Југославија, на Социјалистичка Федеративна Република Југославија, на нашите животни интереси им одговара единствено независна, суверена, стабилна Народна Република Албанија и сестрана добрососедска соработка со таква Албанија. Како и спрема сите други земји, нашата земја останува спрема Албанија отворена за соработка во сите области во кои имаме заеднички интереси.

Но веќе нема да биде допуштено албанското раководство таа отвореност да ја злоупотреби, како што го правеше тоа во изминативе години, за пропагандно дејствување против Југославија, за акции на разузнавачката служба, за создавање илегални иредентистички организации, за поттикнување контрареволуционерни, иредентистички акции, за разгорување шовинистичка омраза на Албанците против српскиот, црногорскиот, македонскиот и другите народи на Југославија итн.

Се задржав на овие прашања пред сè поради тоа што, очигледно, една од главните цели на Енвер Хоџа и на другите раководители на Албанија беше Конгресот да им послужи, по можност, да ја охрабрат и поттикнат на-

тамошната активност на албанските иредентисти во Југославија и посебно на Косово, кои претрпеа тешки порази и ја губат почвата под нозете, меѓу Албанците во Југославија, и посебно на Косово.

Платформата што ќе ја усвоиме ќе им помогне на социјалистичките сили во нашава земја, во Социјалистичка Република Србија, посебно во Социјалистичка Автономна Покраина Косово уште поуспешно да ја продолжат битката тој процес уште повеќе да зајакне, битката за развој на самоуправувањето, братството, единството и рамноправноста и заедништвото во Социјалистичка Автономна Покраина Косово.

Би сакал, до колку ми дозволите, да разоткријам уште неколку цели кои Енвер Хоџа сакаше да ги постигне со овие фалсификати, кои, навистина, се подредени на неговата главна Велико-албанска цел: разбивање на Југославија, отцепување делови на Југославија во кои живеат Албанци во Југославија помешани со Србите, Црногорците, Македонците, Турците, Муслиманите и други. (Во рефератот овие краишта Енвер Хоџа ги нарекува „албанска земја".).

Прво, Енвер Хоџа смета во прв ред на албанските иредентисти на Косово и во другите краишта, но смета и на целата албанска народност во Југославија, на националните чувства и свеста на југословенските Албанци, стремејќи се да ги злоупотреби и со пресметана измама да ги канализира во иредентистички и шовинистички правец. Со широка и силна политичка акција на Сојузот на комунистите и на другите социјалистички сили, која треба да допре до секој Албанец во Југославија, оваа нивна цел мора да се оневозможи.

Второ, тврдењето на Енвер Хоџа дека Тито се согласил дека Косово треба да се присоедини кон Албанија, но дека тоа не можело да се оствари поради тоа што Србите за тоа не биле готови, претставува тешка интрига и провокација. Тоа е обид по смртта на другарот Тито да се извалка неговата историска личност и да се намали почитувањето спрема него и да се намали неговата историска величина во очите на народите и народностите на Југославија, а во прв ред кај српскиот народ.

Во исто време оваа интрига е насочена и кон разгорување шовинистичка омраза и непријателство кај Албанците во Албанија и Албанците во Југославија против српскиот народ. Во таа омраза Енвер Хоџа бара потпирка за своите иредентистички цели спрема Југославија. Со тој отров тој се стреми да ја затруе особено младата генерација Албанци. Затоа таа млада генерација треба во прв ред да ја знае вистината, да знае дека станува збор за измама, за фалсификат, интрига и провокација.

Енвер Хоџа се лаже, бидејќи тие негови интриги нема да му успеат во Југославија. Тие само ги демаскираат Енвер Хоџа и неговите следбеници, како луѓе готови да не избираат средства во непријателската политика спрема Југославија.

Трето, со фалсификување на историјата Енвер Хоџа се обидува да го извалка оној период од историјата во кој во односите меѓу народите и народностите на Југославија и албанскиот народ владееја братство, пријателство, воено другарство, целосна меѓусебна доверба, израснати од заеднички пролиената крв на синовите и ќерките на народите на нашите две земји во огинот на народноослободителната борба, што тие рамо до рамо ја водеа против заедничките непријатели, фашистичкиот поробувач и нивните слуги.

Веќе триесет и три години и уште и денес овие најсветли страници во историјата на ослободителната и револуционерната борба на народите и народностите на Југославија и на албанскиот народ им пречат на велико албанските иредентистички цели на Енвер Хоџа спрема Социјалистичка Федеративна Република Југославија.

Колку и да се напрегнува Енвер Хоџа со сите средства од свеста и душата на Албанците да го истргне сеќавањето на тие незаборавни времиња, албанскиот народ не може да го заборави тоа време на братство и пријателство, исто како што тоа не го заборават и нашите народи и народности. Наспроти Енвер Хоџа и сите тие што го следат, кога-тогаш ќе се врати времето на обновата на братството и пријателството на народите на нашите две земји кои остварија победоносни социјалистички револуции во услови на народноослободителна борба.

Би завршил со осврт на изјавата на Енвер Хоџа во неговиот реферат за принципите на надворешната политика на Албанија.

Нема да ги набројувам сите принципи, туку само некои кои се однесуваат на соседните земји и на Југославија. Тој се изјаснува за воспоставување „доверба, разбирање, искрена соработка меѓу земјите на нашиот полуостров“; за преземање (цитирам) „конкретни, конструктивни чекори за развивање позитивни односи врз база на политиката на добрососедство“. Натаму (цитирам) „преземање на сите напори да се обезбеди, заедничкото почитување и искреното разбирање да надвладее во нејзините односи со соседните земји.“

За односите со Југославија тој дословно вели: „Албанија беше водена со тие принципи и цели, исто така, и во своите односи со Југославија. Нејзина желба е државните односи во различните области меѓу двете земји да се развиваат нормално. Меѓутоа, тоа ќе зависи и од ставот на Југославија спрема Социјалистичка Албанија и од нејзиното постапување спрема Албанците на Косово и во другите делови на Југославија“.

Овие изјави очигледно се наменети на сопствената и на меѓународната јавност, за да бидат поубедливи обвинувањата и фалсификатите против нашава земја. Ние овие изјави би морале да ги поздравиме, без оглед на условувањето на Енвер Хоџа на нормалните односи на Албанија со Југославија со нашите постапки спрема Албанија и Албанците во Југославија, бидејќи ние можеме во тој поглед само да ја продолжиме нашата доследна принципиелна политика која заедно со другарот Тито ја изградивме и досега консеквентно ја водевме.

Ние тоа би морале да го направиме кога и не би било сето она во политиката на Енвер Хоџа и албанското раководство спрема Југославија, за што понапред говорев. Бидејќи тоа не е така, ние зборовите на Енвер Хоџа можеме да ги примиме, што се однесуваат до нашава земја, само со крајна недоверба и како израз на една исклучителна способност за лицемерство. Ќе поверуваме дека политиката на албанското раководство ќе се придржува кон овие принципи за кои говори Енвер Хоџа тогаш кога ќе престане мешањето на албанската влада во

внатрешните работи на Југославија, и кога на дело, а не само на зборови, таа ќе ја напушти авантуристичката политика за територијални претензии спрема Југославија. Сѐ дотогаш таквата политика спрема Југославија сериозно ќе го отежнува развојот на добрососедската соработка меѓу нашите две земји, и покрај напорите што нашава земја и натаму во тој правец ќе ги прави, како што и досега го правеше тоа.

Ми се чини дека политиката на албанското раководство, усвоена на Конгресот на Партијата на трудот на Албанија, иако во суштината претставува продолжување на политиката водена во текот на три децении спрема Југославија, сепак доби некои нови елементи: стана поагресивна, зазеде цврст курс на непријателство, поткопување и напад врз територијалниот интегритет на Југославија. Со ова ќе мораме да сметаме на подолго време.

Затоа ми се чини дека не би требало со оваа седница на Централниот комитет на Сојузот на комунистите на Југославија и со Платформата да заврши нашето реагирање на тој Конгрес на Партијата на трудот на Албанија и особено на рефератот на Енвер Хоџа. Напротив, за подолг период треба упорно, стрпливо, темелно и аргументирано да се објаснува, со сите расположливи средства и методи, политиката на нашава земја спрема Албанија, но, пред сѐ, политиката спрема Југославија, што тој Конгрес на Партијата на трудот на Албанија ја усвои врз основа на рефератот на Енвер Хоџа. Така ќе се разоткријат вистинската суштина и целите на антијугословенската политика на албанското раководство, и кај сите наши луѓе, а исто така и со очите на оние кругови во светската јавност што покажаа извесна готовност благонаклоно да се однесуваат спрема изјавите на Енвер Хоџа. Во тоа сигурен потпир е Политичката платформа што ќе ја усвоиме.

До колку пропуштиме тоа да го направиме, би можеле да пропуштиме многу и кај нас и во странство да наседнат и да не видат кон што се стреми и каде води таквата политика која е мошне опасна за мирот и безбедноста на Балканот и која може да создаде сериозни про-

блеми, како во нашата земја, така и во односите меѓу Албанија и Југославија.

ДУШАН ПОПОВИЌ:

Работниците, народите и народностите, Сојузот на комунистите и сите политички фактори во Војводина, како што е тоа сторено во целата наша југословенска заедница, решително го осудија дејствувањето на непријателот на Косово, сите непријателски сили што се обидуваат да го загрозат територијалниот интегритет на Социјалистичка Федеративна Република Југославија и дадоа целосен придонес во борбата на Сојузот на комунистите на Југославија, утврдена на Дваесеттата седница на Централниот комитет на Сојузот на комунистите на Југославија.

Политичката платформа на Сојузот на комунистите на Југославија за стабилизација на Косово, што денеска ја разгледуваме, има мошне големо значење во нашата борба против активноста на иредентистите и албанските националисти, како и против сите други непријатели на Југославија. Таа има мошне големо значење во борбата за самоуправување, за братство, единство и заедништво на сите народи и народности на Косово и во целата земја, за независност и неврзаност.

Тргнувајќи од ова, чувствувам обврска да изнесам некои предлози за нејзиното подобрување.

Сложеноста и досегот на контрареволуцијата на Косово наметнуваат потреба тие настани да се согледаат и да се оценат и во поширок контекст, во целокупноста на општествено-економските, идејно-политичките и другите движења во земјата и во меѓународните збиднувања.

Меѓународната ситуација е исклучително сложена, тешка и обременета со опасности. Сите сили на меѓународната сцена се во движење. Превирањата и судирите се длабоки, далекусежни и остри во Европа и на Медитеранот, то ест во оној дел на континентот каде што е Југос-

лавија. Изразито се заострува конфронтацијата на блоковите со сé повидлива тенденција на прегрупирање на силите и нарушување на рамнотежата. Шпанија влегува во Атлантскиот пакт, во Полска – земја која му припаѓа на Варшавскиот договор – продолжува кризната ситуација, економските тешкотии сѐ посилно ги притискаат одделни земји, навестувајќи нови потреси и кризи. На неодамна одржаниот Конгрес на Албанската партија на трудот дојде до грубо мешање во внатрешните работи на Југославија. А и инаку, сталинистичкиот режим во Албанија, сé повеќе ја вовлекува оваа земја во меѓублоковската игра, создавајќи ново жариште на нашите граници, што ја прави уште почувствителна секоја наша постапка на меѓународно и внатрешно поле. Специјалната војна, со која антијугословенските сили секогаш настојувале да се вмешаат во нашите внатрешни работи, се обиде со помош на контрареволуцијата на Косово да продре и во нашиот простор. Не треба да се залажуваме дека непријателот не бара и други правци на продор, и не смееме да дозволиме создавање или сами да придонесеме за настанување на ровкави подрачја во други делови на земјава. Во тој случај сите ќе ја сносиме не само одговорноста туку и последиците.

Уверен сум дека нашава расправа ќе придонесе за посестрано согледување на релевантните меѓународни околности, и предлагам во Платформата да ѝ се посвети потребното внимание на меѓународната компонента.

Со оглед на природата и намената, би било подобро текстот да се почне со тој поширок контекст на Платформата одошто да се почнува со тоа дека на Косово сме употребиле репресалии. Принудата е секогаш најтешка и крајна мерка.

Тргнувајќи од нашето програмско определување на борбата за самоуправување, секако дека не треба покраините да се етатистички – како што се истакнува во Платформата, по повод на Косово. Меѓутоа, етатистички не треба да бидат ни Федерацијата, републиките и општините, не станува збор за издвојување на еден етатизам, или еден етатизам да му се противстави на друг, туку станува збор за елиминирање на етатизмот на сите нивоа.

Има доста проблеми што не се решени во републиката, ниту во општината, во регионот, во стопанството, што се проблеми на цела Југославија. Не можат сите проблеми да се префрлат врз покраините. Ако би се тргнало по тој пат, тогаш би се дошло до тоа дека само во централизираната држава сè е во ред.

Поради тоа што за покраините се говори во множина, Платформата е во тие делови непрецизна, а во некои тврдења и неприфатлива. Наместо тоа, треба да се каже што е покраината како општествено-политичка заедница според Уставот на СФРЈ, уставите на Републиката и на автономните покраини, и да се заложиме доследно да се спроведува тоа во практиката.

Со Уставот на СФРЈ се утврдува дека социјалистичката автономна покраина е „автономна социјалистичка самоуправна демократска општествено-политичка заедница заснована врз власта и самоуправувањето на работничката класа и на сите работни луѓе во која работните луѓе и граѓаните, народите и народностите ги остваруваат своите суверени права, а кога е тоа во заеднички интерес на работните луѓе и на граѓаните, на народите и народностите во Републиката како целина утврдено со Уставот на Социјалистичка Република Србија – и во Републиката“. Со низа членови на Уставот на СФРЈ се утврдува обезбедувањето и остварувањето на заедничките интереси на републиките и автономните покраини и тоа: преку сојузните органи, со рамноправно учество и одговорност на републиките и автономните покраини во овие органи при утврдувањето и спроведувањето на политиката на Федерацијата; преку сојузните органи врз основа на одлука, односно согласност на републиките и автономните покраини, и преку непосредна соработка и договор на републиките и автономните покраини.

Кога се тргнува од овие и од другите уставни одредби, тогаш покраините, нивната положба, правата и обврските не можат да се толкуваат произволно, како кому му одговара. Што значи, на пример, тврдењето за „механичкото изедначување на покраините и републиките“ и сличните проблематични формулации? Тие се одвишни и непотребни, уште повеќе што во духот на Заклучоците на нашата Дваесетта седница ќе водиме по-

себна расправа за остварувањето на одредбите од Уставот на СФРЈ, уставите на Републиката и на автономните покраини, ќе ги разгледаме искуствата и проблемите во остварувањето на заедништвото врз основите на самоуправувањето и ќе оцениме како се остварува уставната положба на покраините како конститутивни фактори на федерацијата и како фактори во составот на СР Србија. А Платформата за која денеска расправаме носи назив: „Политичка платформа на Сојузот на комунистите на Југославија за акција на организираните социјалистички сили во развојот на социјалистичкото самоуправување, братството и единството и заедништвото на Косово". Поради тоа се заложувам во целиот текст да се говори за покраината во еднина.

Заслужува внимание и прашањето на нашата информативно-пропагандна дејност по повод настаните на Косово. Секако, треба да се тргне од тоа дека нашите информативни гласила дадоа значаен придонес во напорите на работните луѓе на Косово за менување на состојбата во позитивен правец. Меѓутоа, се поставува прашање колку сите ние, со вкупното однесување како политички фактори и преку информативно-пропагандната дејност, му помагаме на Сојузот на комунистите на Косово во борбата што е во функција на оваа Платформа?

По повод настаните на Косово, прв пат од кога тргнавме по патот на самоуправувањето, во дел од нашата публицистика, во информативните гласила и во ревиите понагласен е периодот од позиција на државноста. До неодамна тежиштето на нашата политика и пропаганда беше на тоа дека самоуправувањето носи рамноправност. Со развојот на самоуправувањето, на рамноправноста и со промената на улогата на човекот во општеството го укинавме „терминот" национално малцинство" и го воведовме терминот „народност", и ги повикавме сите луѓе во нашава земја под знамето на социјалистичкото самоуправување, како слободни и рамноправни луѓе – без оглед на националноста, да се борат за револуционерен развој на оваа наша, југословенска, независна република на слободниот здружен труд. Сега се множат некои божемни теориски трудови и други написи во кои, од становиште на државноста, на припадниците на на-

родностите им се порачува дека не се рамноправни. Повторно сé почесто се употребува терминот „национално малцинство“. Со таква политичка пропаганда ништо не се добива, а многу се губи. За некои прашања на остварувањето на Уставот на СР Србија и на покраинските устави во уставниот систем на Југославија не се тргнува од основите утврдени во Уставот на СФРЈ и од политиката на Сојузот на комунистите на Југославија, со што му се одмогнува и му се нанесува штета на нашето заедништво. Веќе половина година некои информативни гласила, ревии и избрзани псевдонаучни собири водат кампања на омаловажување и дискредитирање на социјалистичките автономни покраини, што се преплетува со доведување под сомнение или со негирање на одделни придобивки на револуционерниот развој на нашето општество, самоуправувањето, рамноправноста и уставниот систем, а особено југословенскиот федерализам. Притоа се искривува и лажно се толкува минатото, за со неговото произволно прикажување да се оспори и да е негира сегашноста. Во нашата Платформа треба да се определиме спрема тие прашања во согласност со идејно-политичките ставови на Сојузот на комунистите на Југославија.

Сојузот на комунистите и досега се соочувал и се борел против национализмот во разни средини, во оваа или онаа република и покраина. Но, поради национализмот во некоја република никогаш не сме го доведувале во прашање нејзиниот статус како република, не сме го јакнеле државниот централизам, ниту сме престанувале да ја јакнеме рамноправноста за со тоа да го јакнеме заедништвото. Водејќи борба против националистичките и антисамоуправните сили и тенденции, Сојузот на комунистите на Југославија со Тито на чело секогаш истовремено ги развиваше основите на нашиот систем: социјалистичкото самоуправување, рамноправноста и заедништвото на нашите народи и народности, создавајќи со тоа поповолни услови за совладување на непријателските сили и на антисамоуправните тенденции.

Во 1968 година со сила ги сузбивме нередите на Косово, а една година подоцна, на Деветтиот конгрес на СКЈ, Тито повика „во согласност со развојот на самоуправните односи во базата на општеството и со развојот

на федеративниот систем, да се остварува и сé поголема самостојност на социјалистичките покраини". Наскоро дојде до уставните амандмани и до новиот Устав од 1974 година. По повод националистичките нереди на Косово во 1968 година определени сили настојуваа да ги драматизираат тие настани. Меѓутоа, Тито и Сојузот на комунистите на Југославија се противставија на тоа. За тоа, во рефератот на Деветтиот конгрес на СКЈ во 1969 година, Јосип Броз Тито рече:

„Мораме, натаму, да видиме што би требало да се стори на Косово со цел она што таму ќе доминира да биде социјалистичкиот развиток, а не националното прашање... Ние секогаш тргнуваме од тоа дека во оваа заедница се потврдуваме како интернационалисти, пред сé, обезбедувајќи и будно чувајќи ги националната рамноправност и суверенитетот и негувајќи такви односи во кои секој народ и народност, во секоја општествено-политичка заедница, ќе се чувствува како свој на свое... Конзервативните и етатистички сили и националистите од сите бои, настојувајќи да ги драматизираат тешкотиите и да ги заоструваат разликите и противречностите, се обидуваат да го попречат и да го забават нашиот самоуправен социјалистички развиток".

Со грешките на раководството на Косово, со субверзијата од странство, со сè потешката економска ситуација во целата земја, со стагнацијата на самоуправувањето и поради други причини, оваа година повторно дојде до националистичка контрареволуција. Сега, кога ја донесуваме нашата Платформа, добро е да се потсетиме на сето тоа, за да ја утврдиме со неа уште појасно и подоследно нашата долгорочна политика, а да ги оневозможиме оние на кои тоа, очигледно, не им е доволно јасно, или гледаат поинакви решенија.

Провалата на албанскиот национализам на Косово ги покрена сите национализми во Југославија, некаде посилно а некаде послабо. И во Војводина дојде до пораст на национализмот, особено на српскиот и на унгарскиот, до поголема активност на клерот, се појавија шовинистички и догматски гласноговорници и концепти, оживеаја старите и добро познати жаришта на национализмот. Тоа се покажа и во бојкотот на производите на фурнаци-

ите – припадници на албанската националност, на стоките и улугите на некои други занаетчии, по традиција Албанци од Косово и во нанесувањето штета врз нивните дуќани само затоа што се тие Албанци. Поучени од досегашното искуство, остро реагиравме на сите тие појави, вклучувајќи ги и органите на прогонот. Тие појави не се производ на спонтаноста, туку доказ на оживеаното дејствување на силите на големосрпскиот национализам. Сè почести се изјавите дека Александар Ранковиќ и Добрица Ќосиќ биле во право кога станува збор за Косово, а не Сојузот на комунистите на Југославија и Јосип Броз Тито. Наспроти паролата на албанските националисти: „Косово – република“, српските националисти го истакнуваат барањето да се ликвидираат автономните покраини. Во оценката на нашата вкупна ситуација мораме да го имаме предвид подемот на српскиот национализам. Сметам дека нашата Платформа треба понепосредно и поопределено да укаже на сета сериозност и опасност на таа тенденција и на тие сили. Не смееме да ги потцениме нив. Длабоко се лаже секој што верува дека големосрпскиот национализам сме го ликвидирале со победата на Народноослободителната војна, или на Брионскиот пленум и во времето непосредно по него.

Полугодишната кампања на омаловажување и дискредитирање на социјалистичките автономни покраини, водена во дел од информативните гласила, во некои ревии и на некои собири, исто така е силен извор на јакнење на големосрпскиот унитаристички национализам, на преплетувањето на остатоците на буржоаскиот национализам и национализмот што израснува на тлото на етатистичко-бирократските односи. Сметам дека тоа треба политички да се оцени во нашата Платформа. На секој член на Сојузот на комунистите и на секој наш граѓанин мора да му биде јасно дека во борбата против албанскиот национализам не можат да се прават никакви, па ни привремени сојузништва со српскиот национализам ниту со националистите од било кој вид.

На секој наш работен човек му е јасно дека вистинските причини на контрареволуционерните настани на Косово не се во положбата на социјалистичките автономни покраини туку во национализмот, во општестве-

ните корени што доведоа до пробив на албанскиот национализам, во етатистичко-бирократските односи, во затворањето, во политичките грешки на раководството на Сојузот на комунистите на Косово, во иселувањето на Србите и Црногорците од Косово, што се врши под притисок на албанските националисти, во погрешните оценки на сегашниот општествен развој на Косово, во расчекорите на раководството на Сојузот на комунистите на Косово со ставовите и политиката на Претседателството на ЦК СКЈ. Тоа значи дека главно прашање е борбата против национализмот и доследно спроведување на националната политика на Сојузот на комунистите на Југославија.

Идејно-политичката платформа на борбата против национализмот, платформата за решавање и унапредување на националните односи, на националната афирмација на народите и народностите во новата етапа од развојот на социјалистичкото самоуправување и на неговиот политички систем, образложена е и формулирана на Десеттиот и на Единаесеттиот конгрес на СКЈ. Во тој контекст, и на Десеттиот и на Единаесеттиот конгрес Тито ѝ посвети многу внимание на рамноправноста на народите и народностите, односно на републиките и автономните покраини. Ќе потсетам само на две реченици од неговиот реферат на Единаесеттиот конгрес кои мошне многу му кажуваат на секој оној што сака да ја следи Титовата мисла: „Републиките и покраините, економски и политички рамноправни, остваруваат меѓусебна соработка не само како државни заедници туку и како самоуправни субјекти. Нивните меѓусебни односи сè повеќе ги карактеризира токму она што ја чини суштината на самоуправувањето воопшто – слобода, рамноправност, заемна зависност, одговорност и солидарност“. За тие прашања исцрпно и јасно се говори во резолуциите и во статутите на двата овие конгреса, а истото становиште дојде до виден израз во ставовите на Осмиот конгрес на СК на Србија. Во историјата на конгресите на Комунистичката партија, односно на Сојузот на комунистите на Југославија, најисцрпно и најопределено се говори за прашањето на народите и народностите, за републиките и покраините токму на Десеттиот и на Единаесеттиот

конгрес на СКЈ, то ест на последните конгреси на кои огромен личен придонес им дадоа Јосип Броз Тито и Едвард Кардељ. Бидејќи во неа не се спомнуваат, предлагам тие прашања во нашата Платформа да се потпрат и да се засноваат врз идејно-политичките ставови на Десеттиот и Единаесеттиот конгрес, и на тој начин да се нагласи идејно-политичкиот континуитет на нашата акција.

Идејно-политичката битка против контрареволуцијата на албанските националисти во прв ред можат и мораат да ја водат комунистите на Косово, Сојузот на комунистите на Косово, работничката класа, народите и народностите на Косово. Тежиштето на таа борба мора да биде врз политичкото решавање на проблемите. А тоа го чини чувствително и исклучително значајно прашањето на нашата помош на Сојузот на комунистите на Косово, природата и сестраноста на таа соработка и решителноста на поддршката. Најмногу можеме да им помогнеме на комунистите на Косово ако секој во својата средина, во целата земја уште подоследно се бориме против сите национализми, а за јакнење на самоуправувањето и на положбата на здружениот труд, за самоуправно спогодување, општествено договарање и доходовно поврзување, за развој на политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување, за тоа здружените работници да овладеат со проширената репродукција и да одлучуваат во сите области на општествениот труд и живот, со цел самоуправувањето да биде онаа спојница што нè поврзува сите нас, сите народи и народности на Југославија.

Би заклучил со потсетувањето дека силата на чистотата на принципите со кои Сојузот на комунистите на Југославија, особено по доаѓањето на другарот Тито на чело на Партијата, им приоѓаше на односите меѓу народите и народностите, го јакнеа чувството на секој граѓанин на оваа земја дека никој во неа не е потстанар. И поради тоа и во овој момент на тешки провокации какви што претставуваа контрареволуционерните настани на Косово, нашата Платформа треба уште посилно да увери во тоа дека борбата за нивно совладување Сојузот на комунистите на Југославија ја гледа во продлабочува-

њето на својата политика, олицетворена во делото и мислата на Јосип Броз Тито.

АЛЕКСАНДАР ГРЛИЧКОВ:

Во тек е изработка на една подлабока идеолошко-политичка анализа на Осмиот конгрес на Албанската партија на трудот. Во оваа пригода сакам да укажам само на некои сегменти на нејзината содржина, што се од значење за нашата денешна дискусија.

Како што е познато, пред десетина дена во Тирана ја заврши работата Осмиот конгрес на Албанската партија на трудот на кој главен реферат за активноста на Централниот комитет на Албанската партија на трудот меѓу двата конгреса, односно од 1976 година до денес, поднесе првиот секретар на Централниот комитет, Енвер Хоџа. Во овој реферат не е соопштено ништо битно ново во областа на внатрешната и надворешно-политичката стратегија на Албанската партија на трудот. Негирајќи ги како и досега сите социјалистички алтернативи и искуства на другите социјалистички земји, Енвер Хоџа остана доследен на својот етатистичко-сталинистички концепт на општествените односи, на државата и Партијата, повторувајќи ја својата оценка дека Албанија е единствена социјалистичка земја, а Албанската партија на трудот – единствена вистинска марксистичко-ленинистичка партија на власт.

Во тоа беше мошне јасен, прогласувајќи ги сите комунистички партии, освен Албанската партија на трудот, и сите социјалистички земји, освен Албанија, за бивши, кои, според неговите зборови, „се претвориле во вистински партии на новата владејачка буржоазија каде што на власт се ревизионисти, или пак се составен дел на структурата на буржоаската држава, како што се случи во старите капиталистички земји.“

Енвер Хоџа, исто така, е против какви било нови барања во изградбата на социјализмот, односно против социјализмот како светски процес. Во таа смисла, тој ве-

ли дека денес не е потребно да се измислува нов социјализам, ниту пак да се копираат т.н. социјализми на современите ревизионисти какви што се советскиот, југословенскиот, кинескиот и друг социјализам, кои само го носат социјалистичкото име. Истовремено, тој и одговара што е тоа социјализам. Според него, „постои единствена теорија и практика на научниот социјализам“, кои, вели Хоџа, се наоѓаат во богатото искуство на „изградбата на социјализмот во Советскиот Сојуз во времето на Сталин“ и „денес во Албанија“.

Никој во светот не треба да се уверува во тоа колку Хоџа ја преспал современата историја на развојот на светскиот социјалистички процес. Не е тоа само обично спиење, туку, патем и менување на неговата припадност кон одделни социјалистички алтернативи кои се напуштаат и во земјите каде што беа доминантни и на кои понекогаш и самиот им припаѓаше. Тој го брани и она што го напуштаат сите оние што на свој начин, со различен интензитет, трагаат по нови решенија, прилагодувајќи го постојното во согласност со новонастанатите услови.

Ништо не му преостана отколку систематски да ги ликвидира сите оние истакнати албански раководители што сакаа да се прилагодат кон тој објективен процес на прилагодување на социјалистичките алтернативи.

Ние, комунистите на Југославија, не се сомневаме дека во Албанската партија на трудот ќе се најдат сили кои ќе најдат начин да се вклучат во општите процеси на развојот на светскиот социјализам со човечки лик. Тоа е нивен долг кон доброволната интернационалистичка соработка, која е една од обврските на комунистите во светот.

Ова нудење на ваквата скаменета практика и теорија на социјализмот, кои се историски архаични и одамна надминати, најдобро го демантираат богатството и разновидноста на патиштата на социјализмот и на социјалистичката изградба во одделни земји и во светот воопшто. Енвер Хоџа и денес 33 години по опскурната резолуција на Информбирото, што ја отфрлија не само нејзините потписници, туку и сите комунистички партии, смета за потребно да ги брани нападите на Сталин врз Југославија, објаснувајќи дека до „раскинување на односи-

те“ не дошло по „вина ниту на Информбирото, ниту на Сталин и сталинизмот“, туку дека „конфликтот со Информбирото беше резултат на противречноста меѓу либерално-опортунистичките гледања на југословенското раководство и марксистичко-ленинистичките гледишта за изградбата на државата и на социјалистичкото општество.“

Константно со децении држејќи се за сталинистичките методи во односите меѓу партиите и социјалистичките земји, Енвер Хоџа постојано се обидуваше тркалото на историјата да го врати назад, а тоа го прави и денес. Тој за ова, секако, има сосема определени лични мотиви и внатрешни причини кои нему му се најдобро познати.

Затоа, и не е чудно што Енвер Хоџа во конгресниот реферат ги бара корените за т.н. југословенски ревизионизам во далечното минато, тврдејќи дека југословенските ревизионисти се прва партија на власт која си поставила задача да го минира социјализмот. Тоа минирање на социјализмот тој го гледа во самоуправувањето. Своевремено, во 1978 година тој најитно реагираше на книгата на Едвард Кардељ: „Правци на развојот на системот на социјалистичкото самоуправување“, со сопствен трактат за југословенското самоуправување.

Очигледно незадоволен што самоуправувањето сè повеќе се манифестира како стремеж во меѓународни размери, Енвер Хоџа со груби, дури и вулгарни напади врз системот на социјалистичкото самоуправување во Југославија прави напори да го одбрани сопствениот догматско-бирократски систем на владеење. Потврдувајќи ја на тој начин недовербата во работничката класа и во народот, кои ги лишил од какво било влијание и управување, Енвер Хоџа бара преземање „поефикасни и поадекватни мерки“ во борбата против „опасностите“ што им се закануваат на социјализмот и на диктатурата на пролетаријатот во Албанија.

Судејќи по сè, тој од нешто се плаши и тоа однатре, во сопствената куќа. Притоа, не е излишно да се потсети дека противниците на самоуправувањето секогаш биле, а и денес се, бирократско-догматските сили во работничкото движење и крајно конзервативно реакционерните крила во буржоаското општество.

Првиот секретар на Централниот комитет на Албанската партија на трудот значаен дел во својот реферат ѝ посвети на Југославија, посебно на нејзиниот внатрешен систем, особено на односите на Албанија и Југославија, како и на контрареволуционерните настани на Косово. Изразувајќи наводна загриженост за положбата и правата на Албанците во Југославија, овој највисок албански раководител, всушност ја потврди долгорочната, стратегиска ориентација на отворено мешање во внатрешните работи на Југославија и на изразување територијални претензии спрема делови од нашава земја.

До колку Хоџа инсистираше само на правото на Албанија да се интересира за положбата на своите сонародници во нашава земја, право што ние го почитуваме и никому не му го оспоруваме – бидејќи од него и самите се раководиме во односите со соседните земји, – тогаш би било разбирливо и неговото залагање за меѓусебна доверба и искрена соработка на Албанија со соседите. Меѓутоа, тој од конгресната трибина прокламираше таква политика спрема Југославија која поттикнува и им дава поддршка на албанскиот национализам и иредентизам и на контрареволуцијата на Косово, односно политика која е во спротивност со важечките норми на меѓународното однесување. Така, и од трибината на партискиот конгрес е потврдена антијугословенската кампања, која од Тирана официјално се води во врска со контрареволуционерните настани на Косово.

Сево ова бара наше решително спротивставување и јасно прецизирање на нашиот став во развојот на односите со Албанија. Во својот реферат Енвер Хоџа сесрдно се трудеше да докаже дека барањето „Косово – Република“ е „оправдано“ и „законито“. Истовремено настојуваше да докаже дека ова барање, чија крајна цел, всушност, е дезинтеграција на Југославија, не претставува мешање во внатрешните работи на Југославија. Инсистирањето на Енвер Хоџа за промена на Уставот на Социјалистичка Федеративна Република Југославија и давањето на Социјалистичка Автономна Покраина Косово статус на Република во рамките на југословенската федерација, токму претставува недопустливо мешање во нашите внатрешни работи. Не ли е тоа суверено право на секоја зем-

ја и народ? И нели постојано и самата Албанија му се спротивставуваше на мешањето од странство, а овој принцип сега го крши, повикувајќи се на наводното „свое право“ да се грижи за „судбината“ на Албанците во Југославија.

Впрочем, воопшто во светот е познато дека Уставот на Југославија гарантира целосна рамноправност на сите народи и народности, без оглед на нивната бројност. Познато е, исто така, дека овој Устав е усвоен со демократско изјаснување на сите народи и народности на Југославија, вклучувајќи ја и албанската народност. Принципиелното решение на националното прашање во Југославија и апсурдноста на тезата дека „целото албанско население“ во Југославија го покренува прашањето „Косово – Република“ го потврдија самите Албанци на Косово, остро осудувајќи ги овие националистички, иредентистички барања.

Енвер Хоџа со посебна острина се нафрли врз одлуките на Второто заседание на АВНОЈ, кои во екот на Народноослободителната борба и социјалистичката револуција го претставуваа слободното определување на југословенските народи и народности да живеат во федеративна заедница, нова Југославија, со што за првпат во историјата, непосредно и самостојно решија за својата заедничка судбина.

Во рефератот на Конгресот Енвер Хоџа вели дека Албанија тогаш не била „консултирана“ за решавањето на националното прашање во Југославија, иако себеси се сметаше за директно заинтересирана за ова прашање.

Со нападите врз одлуките на АВНОЈ Енвер Хоџа денес не само што отворено се меша во нашите внатрешни работи, туку и директно ги доведува во прашање основните темели врз кои е создадена нова Југославија – социјалистичка заедница на рамноправни народи и народности.

Во оспорувањето на одлуките на историското Второ заседание на АВНОЈ Енвер Хоџа не е ниту осамен, ниту оригинален. Познато е дека тие беа оспорувани – и во времето кога беа усвоени, а и подоцна, за жал, сè до денес – и од страна на оние што настојуваа одделни делови на

Југославија да присоединат кон својата „голема“ држава.

Истакнувањето на барањето „Косово – Република“ во рамките на Социјалистичка Федеративна Република Југославија е насочено кон остварување на стратегиската цел на Албанија – припојување на новосоздадената република кон матичната република Албанија. Факт е дека барањето за присоединување на сите територии во Југославија населени со Албанци кон Албанија повеќе пати е истакнувано од албанската страна. Инаку, што можат да значат денешните повикувања на Енвер Хоџа на разговорот со Тито во 1946 година и изнесувањето на тогашниот и, очигледно, и сегашен албански став дека „Косово и другите краишта кои се населени со Албанци ѝ припаѓаат на Албанија и дека нејзе треба да ѝ се вратат?

До колку дури и ги занемариме историските околности дека тогаш беше актуелна идејата за т.н. балканска федерација, таквото потсетување денес ги изразува токму отворените територијални претензии на Албанија спрема Југославија и претставува поттик и одредување на крајната цел на иредентистичките сили на Косово да истраат во своите обиди за разбивање на Југославија. Притоа, треба да се истакне дека Енвер Хоџа не е творец на идејата за голема Албанија. Тоа е заем од албанските фашисти и националисти и од нивните покровители за време на окупацијата. Во тоа е смислата на неговото денешно поврзување со истите сили заради остварување на овие илузии. Станува збор за поврзувањето со албанската емиграција од најразлични бои.

Енвер Хоџа го повикува светското јавно мислење да не остане индиферентно спрема наводното кршење на човековите слободи и права на Албанците на Косово, а во Организацијата на Обединетите нации, во Комитетот во кој овие денови се дискутира за човековите права, албанската мисија ја дистрибуира брошурата со говорот на Енвер Хоџа. Со тоа Албанија на Енвер Хоџа се обидува да ја дискредитира Југославија поради наводното непочитување на Хелсиншката декларација. Тоа го прави единствената европска земја која не учествуваше во работата на Конференцијата за европска безбедност и соработка и чиј шеф на држава не стави потпис на Хелсинш-

ката декларација со која се прокламира принципот за неповредливост на границите.

Енвер Хоџа од конгресната трибина изјави дека Албанија не се меша во внатрешните работи на Југославија и дека нема територијални претензии спрема неа. Ние би сакале неговите зборови да добијат свој глас и во практиката и да не останат само формална изјава. Енвер Хоџа вели дека сака нормални односи со Југославија, но тие односи истовремено ги условува не само со однесувањето на Југославија спрема Албанија, туку и со третманот на албанската народност во Југославија. Но, бидејќи произволно тврди дека Албанците во Југославија живеат обесправени, дека над нив се врши дури и геноцид, јасно е дека Хоџа остава мошне тесен простор за развивање на југословенско-албанските односи.

Судејќи според неговите зборови, тој дури е готов да жртвува сè што е постигнато досега во односите меѓу двете земји, префрлувајќи ја притоа сосема провидната и произволна критика на југословенската страна. Со тоа Енвер Хоџа јасно покажува дека не е којзнае колку заинтересиран за односите со Југославија, како суверена, независна, соседна држава. Сета досегашна соработка тој јасно им ја подредува на своите основни цели и аспирации спрема нашава земја.

Познато е, меѓутоа, дека добриот развој на билатералните односи во последниве години, сè до косовските настани, наиде на одобрување и во Југославија, и во Албанија. Во многу сфери соработката напредуваше, понекогаш и на наша штета. Меѓутоа, ваквото унапредување на соработката пред сè беше резултат на залагањата на југословенската страна, која во односите спрема Албанија се придржуваше кон принципите на добрососедство и немешање.

Кога и да беа давани од албанска страна изјави за готовност за развивање добрососедска соработка, ние секогаш со задоволство ги поздравувавме, со надеж дека тоа ќе донесе одредени резултати од заедничка корист. Но, Енвер Хоџа ваквата отвореност на Југославија, а особено сестраната соработка со Социјалистичка Автономна Покраина Косово, ја злоупотреби за поткопувачки активности против нашава земја. Тој, значи, водеше

двојна и дволична политика спрема Југославија – се декларира за добри односи од кои ќе има не толку мала материјална корист, а од друга страна, ја користеше ваквата состојба за други, недозволени поткопувачки цели.

И со овој свој реферат Енвер Хоџа уште еднаш нè увери дека нема и дека не може да има никаква дилема оти тој спрема Југославија водел и води политика која не е пријателска, која е во длабока спротивност како со разните негови декларирања за добрососедство, така и со основните интереси на народите на двете земји, посебно на албанскиот народ во Албанија и на албанската народност во Југославија. Отворената поддршка на контрареволуционерните сили на Косово, јасното постројување со сите пресметани сили кои присакуваат разбивање на Југославија, најдобро ја потврдуваат оваа оценка.

Така, денес е сосема јасно дека постојаното нагласување на идеолошко-политичките непремостливи разлики меѓу Сојузот на комунистите на Југославија и Албанската партија на трудот на Енвер Хоџа само му служело како параван за скривање на неговите стратегиски цели против Југославија – територијалните претензии.

Исто така е јасно дека и етатистичко-догматскиот систем и режим на Енвер Хоџа му служел за овие исти цели. Демократскиот развој на албанското општество, сигурно, не би бил „погодна“ основа за ваква политика спрема соседот. Ваквиот развој би подразбирал почитување на основните принципи на меѓународните и меѓупартиските односи: заемно уважување, немешање, почитување на суверенитетот и на територијалниот интегритет и целосна рамноправност и заемна корист во меѓусебните односи.

Демократизацијата на албанското општество би довела и до уважување на специфичните патишта во изградбата, како на разните алтернативи во определувањата, како што е тоа, главно, општопризната меѓународна практика.

Оттаму, сите процеси кои во Албанија се стремеа кон внатрешна демократизација, како и кон отворање спрема светот и кон проширување на рамноправната и заедничка корисна соработка со другите земји, а посебно со Југославија, беа драстично задушувани, а нивните но-

сители немилосрдно ликвидирани. Безброј прекалени албански револуционери, воени кадри, се ликвидирани токму затоа што не се согласуваа со политиката на Енвер Хоџа, темелена врз сила и принуда, дволична и заткулисна, кога се работи за Југославија.

Носителите на ваквите отпори Енвер Хоџа ги нарекува предавници, странски агенти итн., занемарувајќи го притоа фактот дека сфаќањата спротивни на неговите се раѓаа во редовите на самата Албанска партија на трудот, во редовите на самите албански кадри, дека тие движења и отпори се логичен резултат на самиот владејачки систем и на режимот во Албанија, дека се тие разумна реакција на една, навистина, по многу нешта неразумна авантуристичка политика и практика.

Да оставиме, меѓутоа, за тоа да судат самиот народ и работничката класа на Албанија. Албанското раководство и Енвер Хоџа без сомневање ја сносат и ќе ја сносат одговорноста, пред сѐ, пред нив.

Ние, меѓутоа, не можеме да останеме рамнодушни пред последиците за мирот и безбедноста во овој дел на светот до кои може да доведе ваквата политика на Енвер Хоџа во целина, а посебно спрема Југославија. Впрочем, на Енвер Хоџа сигурно не му е непознато кому му е во интерес предизвикувањето несигурност во овој дел на светот. Тоа секако не се ниту народите, ниту работничката класа на нашите земји, но, судејќи по сѐ, тој токму и смета со тоа. Можеби верува дека ваквата негова политика спрема Југославија ќе наиде на поддршка, токму кај оние сили во светот на кои мирот и миролубивата меѓународна соработка им пречат во остварувањето на нивните цели. Така Енвер Хоџа застанува во редот на оние што со сила и со мешање сакаат да го прошируваат своето влијание, да одржуваат затегнатост во одделни делови на светот.

До колку албанските раководители навистина му сакаат добро на албанскиот народ во целина и посебно на Албанците во Југославија, тие мораат да се откажат од сегашната политика и во практиката да ја спроведуваат онаа политика што во меѓународните односи е единствено прифатлива, а тоа е политика на рамноправна заедничка корисна соработка, во која малцинството ќе

претставува мостови на развој на добрососедските односи, со целосно почитување на суверенитетот, територијалниот интегритет и немешање во внатрешните работи на нашите земји.

По најновиот реферат на Енвер Хоџа и неговото отворено мешање во внатрешните работи на Југославија и неговата нескриена поддршка на контрареволуцијата и пројавување сосема јасни територијални претензии, ние, за жал, не можеме да одгледуваме илузии дека нашата политика на добрососедство, отвореност и готовност за сестрана, рамноправна југословенско-албанска соработка, ќе наиде во догледно време на разбирање и ќе биде прифатена.

Тоа, меѓутоа, никако не значи дека ќе мораме да го менуваме нашиот приод во соработката со соседна Народна Социјалистичка Република Албанија. И тоа не само затоа што не можеме да се откажуваме од своите принципи, туку и затоа што сме уверени дека ќе дојде ден кога ваквата наша политика, ако не сега, и ако не во блиска иднина, сепак ќе најде разбирање и поддршка во Албанија. Бидејќи, уверени сме дека не исчезнале сознанието и свеста дека само таквата политика, само развиените искрени и пријателски односи меѓу двете земји и јакнењето на меѓусебната доверба, одговараат на интересите на народите и на работничката класа на нашите земји, на мирот и безбедноста во овој дел на светот и пошироко.

Поради тоа, пресметувајќи се енергично со антијугословенската политика и со активностите на Енвер Хоџа, ние никако не ја губиме стрпливоста, ниту уверувањето дека политиката на добрососедство и пријателство меѓу нашите народи и земји еден ден ќе доведе до сакаените, заеднички корисни резултати.

Сакав да им посветам малку внимание на овие идеолошко-политички аспекти за да укажам дека Енвер Хоџа, на Осмиот конгрес на Албанската партија на трудот, ни ја наметна, повторно, со сета жестокост, идеолошката борба што досега ја избегнувавме, но која мораме да ја прифатиме, да се организираме и да ја демаскираме, за да не служи идеологијата за други, туку за јасно обелоденетите цели – идеолошка борба врз познатите наши

принципи за немешање и за одговорноста на секоја партија пред својата работничка класа и својот народ.

БРУНО ВУЛЕТИЌ:

Националистичките, иредентистичките и контрареволуционерните сили во Социјалистичка Автономна Покраина Косово, очигледно не ги оствarија своите намери и цели, но сигурно му причинија доста штета на развојот на самоуправните општествени односи и посебно на меѓунационалните односи на Косово. Поради политички грешки и небудност, пред сѐ, во Сојузот на комунистите, како и поради толерирањето на националистички појави и постапки, на опортунизам, па и на кокетирање со национализмот, дојде до крупни последици, кои долго време ќе мора да се отстрануваат. Нарушени се меѓунационалните односи на Косово, а разнишана е и довербата во водечките сили на општеството и во нивната готовност, за доследно спроведување на утврдената и на општоприфатената политика на братството, единството и рамноправноста на сите наши народи и народности, која е еден од основните темели на нашата самоуправна социјалистичка заедница.

Како резултат на непринципиелноста, на недоследноста и на неангажираноста на Сојузот на комунистите и на неговите раководства во борбата против национализмот, од една, и на организираната и речиси непречена активност на националистите, со потпирање и на надворешните непријателски сили, од друга страна, дојде до познатите контрареволуционерни настани на Косово, чија цел беше урнување на интегритетот на земјата, на нејзината неврзана позиција и на социјалистичкото самоуправно уредување.

Акциите на националистите беа насочени против братството, единството и рамноправноста на нашите народи и народности, со која цел се обидуваа да сеат недоверба и да се двојат врз национална основа, заради полесно заведување на масите и искористување и на објек-

тивните тешкотии, но и на субјективните слабости за остварување на своите цели.

Уште еднаш во практиката се потврди дека Сојузот на комунистите мора постојано да биде буден и бескомпромисен во борбата против појавите на чиј и да е национализам, и тоа, пред сè, во своите редови, а и во општеството во целина и мора доследно во секој момент да го одделува национализмот од националната афирмација и националната рамноправност. Во политичката борба за натамошен самоуправен социјалистички развој на нашата повеќенационална заедница Сојузот на комунистите мора енергично и принципиелно да се разграничи со сите оние сили што би го доведувале во прашање нашето стратегиско определување-независноста на земјата, неврзаната позиција и социјалистичкото самоуправување, – било од националистички, либералистички или бирократско-догматски и етатистички позиции и определувања. Поради тоа Сојузот на комунистите мора да биде единствен и решителен и во пресметувањето со националистичко-иредентистичките тенденции што се јавија на Косово, и кај еден дел од албанската народност кај нас.

Истовремено, мора доследно да им се спротивставиме на појавите на други национализми и јасно да се дистанцираме од носителите на такви појави. Никогаш, и тоа е позната вистина, еден национализам не можел да се бие со потпирањето врз друг национализам, туку само со потпирање врз доследното спроведување на политиката на братство-единство и целосна рамноправност на сите наши народи и народности, врз класната и национална солидарност. Контрареволуционерните настани и натамошните непријателски активности во Социјалистичка Автономна Покраина Косово укажуваат дека, изгледа, национализмот и иредентизмот навлегле и во редовите на Сојузот на комунистите на Косово, па, според тоа, и во редовите на Сојузот на комунистите на Југославија, и дека во Сојузот на комунистите не наишле на решителен, единствен отпор и акција. Со тоа, веројатно, може да се објасни ширината и упорноста на непријателската активност во Социјалистичка Автономна Покраина Косово. Штетните последици од ваквата состојба

на работите во Сојузот на комунистите веројатно сега не можат да се согледаат во целост, тоа можеби оваа седница повеќе ќе го направи, но сигурно се значителни за угледот на нашата земја во светот, за нејзиното влијание во меѓународните односи, посебно во движењето на неврзаните и, се разбира, за вкупната стабилност на нашата земја. Таквата состојба на работите, секако, поттикнувачки влијаела врз јакнењето на активноста на сите внатрешни и надворешни опозициони и непријателски сили против нас и нашата заедница. Посебно штета има меѓунационалните односи и меѓунационалната доверба на самото Косово, кои со заедничката борба во Народноослободителната борба и Социјалистичката револуција беа поставени врз здрави и нови основи и врз основа на кои единствено можеше да се надминува негативното наследство од историското минато. Непријателот ги помати тие односи, внесе резерви и сомневања, дури се обиде да шири меѓунационална омраза и шовинизам и ќе биде потребна стрплива, долготрајна и упорна акција на Сојузот на комунистите и на сите прогресивни сили на Косово и на целото наше општество да се елиминираат последиците од оваа непријателска активност.

Дозволете ми да кажам нешто за активностите на комунистите од војничкиот и старешинскиот состав на Југословенската народна армија во единиците и командите што се стационирани на територијата на Социјалистичка Автономна Покраина Косово.

Познато е дека присуството на единиците на Југословенската народна армија на територијата на Косово придонесе и го олесни спречувањето на остварувањето на контрареволуционерните намери и цели на непријателот, меѓутоа, непријателот и понатаму го продолжува дејствувањето со пишување пароли, со предизвикување на одделни испади, со притисоци во различни форми и облици, како и со повремени провокации. Посебно е активен во ширењето на лажни вести, во протурањето на дезинформации, со цел за натамошно меѓунационално заострување, поттикнување на омраза и отежнување на консолидацијата на состојбата заради одржување на напнатоста. Упорно се повторува паролата за република Косово. Таквите активности ги поттикнуваат и ги под-

државаат средствата за пропаганда од соседна Албанија. Во последниве месеци националистичките и иредентистичките елементи се обидуваат да ги провоцираат припадниците на Југословенската народна армија на Косово и вршат недостоен и недоличен притисок и на членовите на семејствата на активните повени лица со цел за предизвикување судири и заради изолирање на армијата од народот. Предизвикуваат пресметувања меѓу децата и училишната младина врз национална основа, што очигледно говори за слабоста на нивните позиции и влијание. Протураат невистини и лажни вести за газење на деца со тенкови. Го преувеличуваат бројот на жртвите и се обидуваат да ги прикажат единиците на Југословенската народна армија како окупаторски и слично. Албанската пропаганда од Тирана зборува за терор на војската на Косово, а вистинската состојба е дека силите на Југословенската народна армија на Косово беа и порано и сега се таму заради заштита на нашите граници и на со Уставот утврдениот систем од какво и да е загрозување. На ваквата и слична пропаганда и на другото дејствување на националистите, командите и единиците на Југословенската народна армија им се противставуваат со широка политичка, работна, културно-забавна и спортска активност, со единството на своите редови и со чувањето на угледот, достоинството и народниот карактер на нашите вооружени сили.

Во текот на оваа година припадниците на Југословенската народна армија организирано учествуваа на територијата на Социјалистичка Автономна Покраина Косово во многубројни работни акции заедно со младината и со населението, на уредувањето и на поправка на патишта, на копањето канали за водоводи, канализација и телефонски кабли, на електрификација на села, на пошумувањето голини и на уредувањето зелени површини, во помагањето при собирањето на летината, берењето на грозјето, овошјето и во други корисни работи. Покрај ова се одржани многубројни заеднички културно-забавни приредби, концерти, филмски претстави, спортски и младински средби, заеднички посети на историски места и слично. Мислам дека нема потреба овде да се набројуваат поединечни податоци за овие активности. Меѓутоа,

треба да се истакне дека досегашната вредност на овие работни активности изнесува некаде околу една и пол милијарда стари динари, додека многу поважна е политичката и општествената корист на овие севкупни активности на единиците на Југословенската народна армија на Косово во оваа ситуација и таа е непроценлива.

Мора да се истакне дека на почетокот овие акции на припадниците на Југословенската народна армија беа примани со определена резерва од младината на Косово. Меѓутоа, бидејќи тие упорно продолжуваа сè повеќе доаѓаше до непосредно прифаќање и до сè побројно вклучување на младината и на населението во нив и тоа беше најдобар одговор на лажните пропагандни тврдења на националистите во однос на карактерот и улогата на единиците на Југословенската народна армија таму.

Ваквите и слични акции и дејствување најдобро придонесуваа за разбивање на недовербата и го стеснуваа просторот за непријателското пропагандно дејствување и влијание на националистите врз населението. Поради тоа националистите на ова уште подрско и поагресивно реагираа. Во пораст беше бројот на провокациите спрема припадниците на Југословенската народна армија, со намера да се предизвикаат судири со можни тешки последици што тие потоа би можеле да ги користат во своето натамошно непријателско дејствување. Треба да се каже дека за провокациите спрема припадниците на Југословенската народна армија надлежните општествено-политички фактори на Социјалистичка Автономна Покраина Косово преземаат адекватни политички и други мерки.

Исто така, мислам оти треба да се истакне дека, колку и да се корисни, прифатливи и политички потребни, ваквите активности на силите на Југословенската народна армија на територијата на Социјалистичка Автономна Покраина Косово, кои значително придонесуваат за подобрување на состојбата, не можат да ја заменат, или да ја надоместат широката активност и на другите општествени сили на Косово, пред сè на Сојузот на комунистите, на Социјалистичкиот сојуз и на другите организирани социјалистички сили, посебно во базата на општеството, во организациите на здружен труд, во мес-

ните заедници и во општините, каде што таа активност, за жал, според мислењето на многумина, сè уште не е доволно организирана, прилично е анемична и доста нерешителна. Би рекол нешто и за расположението и гледањата на комунистите во униформа, на старешините и војниците, на командите и единиците на Југословенската народна армија на Косово, за косовските настани и за гледањата на мерките што се преземаат за надминување на таа состојба, односно што очекуваат тие од Сојузот на комунистите. Пред сè, треба да се истакне нивната решеност да истраат на задачите што им се доверени, без оглед на сложеноста на ситуацијата и на условите во кои живеат и работат. Тие живо ги следат, покренуваат иницијативи и максимално се ангажираат во сите акции и мерки кои придонесуваат за стабилизација на приликите и за менување на постојната состојба. Решителни се да им дадат енергичен отпор на националистите и на иредентистите на Косово и да придонесат за нивното совладување. Исто така, да им се противстават и на сите други националистички појави било од кои средини да доаѓаат. Меѓутоа, сметаат дека до непријателскиот атак не дојде одеднаш и случајно. Можат да се слушнат мислења дека од настаните во 1968 година не е ништо сторено за спречувањето на национализмот и иредентизмот на Косово, туку дека Сојузот на комунистите на Косово и Сојузот на комунистите на Југославија во целост ги затвораде очите и ушите за сето ова. Има дури мислења и тврдења дека многубрјни експонирани националисти на албанската народност, токму затоа што така, се експонирале, се поставувани на разни одговорни општествени, па и политички финкции и позиции. Комунистите и старешините се чудат зошто, сè уште поблиску не е идентификуван непријателот и некои мислат дека тој се наоѓа во нашите редови. Се прашуваат како можеше да се допушти меѓудржавните односи со Албанија да се водат, главно, на релацијата Социјалистичка Автономна Покраина Косово – Народна Социјалистичка Република Албанија, без видно учество и влијание на надлежните органи на Федерацијата.

Што се однесува до акциите на политичката диференцијација и на досега преземените конкретни мерки

сметаат дека, всушност, сè уште нема вистинска единствена акција во таа смисла во базата на општеството и дека таа претежно се води во форумите, но и таму не секогаш доследно докрај.

Понатаму, комунистите и старешините ги сметаат за неприфатливи мерките: поединци кои се експонирале на линијата на национализмот и на иредентизмот во средствата за јавно информирање, на факултетите и на други јавни и политички места и кои беа принудени да дадат оставка, да остануваат во тие исти или слични институции на некакви „советнички“ функции и веројатно ја продолжуваат својата неприфатлива активност. Се тврди дека средствата за јавно информирање на САП Косово адекватно не ги следеле заедничките работни и други акции на припадниците на Југословенската народна армија и на младината, сметајќи ги за неважни.

Истовремено се слуша дека доста широко се гледа и се слуша пропагандата од Тирана. Ние, меѓутоа, мораме да најдеме одговор, и Сојузот на комунистите е должен за тоа, на прашањето зошто таа пропаганда од Тирана може да има влијание на дел од нашите луѓе? Мнозина понатаму се прашуваат како било можно сето ова да се случува веќе подолго време, а да не се презема ништо. Причините за овие појави во САП Косово тие, пред сè, ги гледаат во неразвиеноста, подобро речено, во спечурченоста на самоуправните односи, во бирократизацијата и во етатистичката отуѓеност на Сојузот на комунистите на Косово и пошироко во целото општество, во слабата политичка работа и во прикривањето на вистинската состојба. Во таа смисла се гледа и најголемата одговорност на Сојузот на комунистите и на организациите на СК на Косово, но се поставува прашањето за потребата од подлабока и критичка анализа на работата и на одговорноста на Сојузот на комунистите и на Централниот комитет на Сојузот на комунистите на Србија и на ЦК на Сојузот на комунистите на Југославија и на нивните претседателства.

Се смета дека заради целосни поуки за идните активности на Сојузот на комунистите, како и за силна акција за отстранување на последиците од настаните на Косово и заради предупредување на можни ексцеси на

други места, такви критички анализи и утврдување на слабостите и на одговорноста се неопходни и неизбежни. Доколку тоа не се направи така, постои стравување Сојузот на комунистите во целост да не биде оспособен и мобилен за исполнување на својата водечка улога, што од него со полно право го очекува нашата социјалистичка самоуправна заедница и нашата работничка класа.

ФАДИЉ ХОЏА:

Некои забелешки на Платформата ќе ѝ дадам на Комисијата за редакција писмено. Значењето на овој документ што се наоѓа пред нас е во тоа што во него од марксистичко становиште се осветлуваат многу проблеми кои се присутни во САП Косово. Сега, кога Косово се наоѓа пред многубројни сложени задачи, во него се даваат јасни одговори на основните прашања за натамошниот развој и творечкото заедничко живеење на целокупното население на Покраината – Албанците, Србите, Црногорците, Муслиманите, Турците, Хрватите и на сите други. Посебниот квалитет на овој документ го гледам во тоа што тој сестрано ги анализира причините за контрареволуционерните настани и укажува на нивната длабока реакционерна суштина. Истовремено Платформата отвора перспективи за долгорочно решавање на проблемите со кои се соочуваат работничката класа и сите работни луѓе на Косово.

Со критичка анализа на слабостите на работата на раководството, со сестрана анализа на причините и на последиците од досегашната практика, со детална критика на идеологијата на контрареволуционерните сили, со укажување на реакционерната смисла на непријателските пароли, со истовремено јасно укажување на огромните резултати што се постигнати воопшто на Косово, а посебно во општествениот развој на албанската народност, со разработка на насоките на нашите натамошни напори – Платформата целосно одговара на потребите на сегашната општествено-политичка акција.

Поради сето тоа верувам дека Платформата ќе биде силно оружје во рацете на сите комунисти, на работничката класа и на сите граѓани на Косово и на Југославија во борбата како против големоалбанскиот национализам и иредентизам, така и против сите други национализми. Таа, исто така, ќе биде силно оружје и во борбата против други и внатрешни, а уште повеќе надворешни непријатели на самоуправна социјалистичка и неврзана Југославија кои на разни начини се обидуваат повеќенационалноста на Југославија да ја искористат за своите пеколни планови и намери. Ова ќе биде значаен документ кој ќе има позитивно дејство во изградувањето на единство на мислата и акцијата што силно ќе придонесе успешно да се спроведуваат ставовите на Сојузот на комунистите на Југославија во врска со целокупната активност за стабилизација на стопанството и за подобрување на политичко-безбедносната ситуација на Косово и во целата земја.

Со албанскиот национализам и иредентизам на Косово моравме жестоко да се биеме не само во текот на војната туку и по ослободувањето на нашата земја, посебно по 1948 година, кога, де јавно де тајно, беше поттикнуван од раководството на НСР Албанија.

Историјата на нашата Народноослободителна борба и Револуција, како и повоената социјалистичка изградба на земјата, ни ја потврдуваат вистината дека сите непријатели на нашите народи и народности, во својата антинародна и антисоцијалистичка работа, пред сè, се облекуваат во националистичко руво, настојувајќи да заиграат на националистичката и шовинистичката карта. Во таа валкана игра албанските националисти и иредентисти со своите разни контрареволуционерни акции и со паролата „Косово – република“ успеаја да заведат дел од студентите и од младината и некои други. Иако добија тежок удар и иако се разбиени, непријателите со смислена пропаганда, со разни провокации, со заканувачки пароли и памфлети и понатаму настојуваат да создаваат и да ја задржуваат напнатата ситуација. Вршат непрестаен притисок на Србите и на Црногорците, обидувајќи се со тоа да шират недоверба меѓу нашите народи и народности.

Истовремено, прават сѐ таквата своја активност да му ја припишат на албанскиот народ на Косово. Како што го прават тоа и другите шовинисти. Многу ги нервира фактот што острилото на борбата против албанскиот национализам и иредентизам го водат токму субјективните сили на албанската народност и самиот албански народ, под раководство на Покраинскиот комитет на Сојузот на комунистите на Косово, и на другите покраински раководства. Се разбира, со полна поддршка на сите други народи и народности на Косово и на целата наша социјалистичка заедница.

Жалосно е што албанските националисти и иредентисти добија целосна и безрезервна поддршка од највисокото раководство на Албанија. Наместо да го поддржат она што е позитивно и прогресивно и што води кон зближување на нашите народи и земји, тие им даваат отворена поддршка на непријателите на Југославија и на противниците на соработката меѓу нашите народи. Осмиот конгрес на Албанската партија на трудот, што се одржа на почетокот на овој месец мина во вистински „големоалбански националистички ’делириум’". Таму се пролеани многу „крокодилски солзи". Имаше многу патетична реторика и хипокризија за божемната „грижа" за, наводно, „тешката" судбина на Албанците на Косово и во Југославија. Кога би се судело според текот и атмосферата на Осмиот конгрес на Албанската партија на трудот, би изгледало дека во Албанија тече мед и млеко. И дека тие таму немаат никакви други проблеми освен грижата за Албанците на Косово, односно за Албанците во Југославија. Со својот реферат на Осмиот конгрес Енвер Хоџа не само што целосно се идентификува со паролите и со непријателската дејност на националистите и на иредентистите на Косово, туку, дури, се обиде со нив да го постовети целиот Конгрес и народот на Албанија. Тој јавно ја поддржува и ја потикнува злосторничката дејност на албанските националисти и иредентисти. И не само тоа. Тој се обидува таа нивна валкана работа да ѝ ја припишува на албанската националност на Косово.

Енвер Хоџа, исто така, се обиде да го увери Конгресот и албанскиот народ дека над Албанците во Југославија се врши терор и национална дискриминација. Дека

нив ги прогонуваат, затвораат, убиваат, масовно масакрираат, интернираат итн. Рече сè најцрно што може да се рече. Мерките што ги преземаат нашите органи против албанските националисти и иредентисти, затоа што ги прекршија позитивните закони кои се неопходни заради одржување на ред и мир, настојува да ги претстави како да се тие насочени против целокупното албанско население во Југославија. Меѓутоа, Албанците јасно им кажаа на националистите и на иредентистите, како и на оние што се заведени, што мислат за нив. Тие се свесни дека националистичките и иредентистичките акции ѝ нанесоа и ѝ нанесуваат најголема штета токму на албанската народност. Национализмот секогаш бил зло за народите на Косово. Затоа Албанците не даваат да им се загрозат придобивките од Народноослободителната борба и Револуција, како и резултатите од повоената социјалистичка изградба.

Платформата, како израз на нашата стварност, ги демантира сите измислици на разните непријатели. Во слободна Југославија Албанците живеат слободно. Како што се во неа слободни и сите други нејзини народи и народности. Дури, таа зборува и за напорите што се вложуваат – а кои не се последица на нечиј притисок туку постојан стремеж на оваа земја – во правец на натамошно развивање и продлабочување на братството и единството, на рамноправноста, на националната афирмација на Албанците врз основа на заедништвото на севкупните и поединечните интереси на сите наши народи и народности.

Националната политика на Сојузот на комунистите на Југославија никогаш не зависела од надворешните фактори и од непријателското дејствување. Тоа важи и за положбата на Албанците во Југославија. Никогаш политиката на нова Југославија спрема Косово и спрема Албанците во целина не зависела од меѓународните односи меѓу Југославија и Албанија. Таа секогаш беше доследна, континуирана, јасна политика на слобода, рамноправност, братство и единство. Таква беше пред и за време на информбировската хајка во која официјална Тирана играше неславна улога. Таква е нашата политика денес, таква ќе биде и во иднина. Многу се лажат поединци во

Тирана, или каде и да се наоѓаат тие, и сите други непријатели на нашата земја, кои зборуваат дека тие влијаеле за положбата на Албанците во Југославија и, наводно, дека тие дале некаков придонес за нивниот просперитет. Нема во тоа ни трошка вистина. Она што го постигнаа сите наши народи и народности, па во тие рамки и Албанците, е резултат на нашите заеднички напори и сакања. Тоа е оживотворување на оние идеали за кои сите заедно се боревме во текот на Народноослободителната борба и Револуција и во социјалистичката изградба, под истото Титово знаме, со исти идеали. Меѓутоа, опасни се мешањата на албанското раководство во нашите работи, како и илузиите дека тоа треба да се прашува, или дури да ја диктира организацијата на југословенската федерација и да ги определува односите меѓу нашите народи и народности. Тоа е навистина лош преседан во меѓународните односи. Она што сега го прави албанското раководство потсетува на политиката на германските нацисти, кои спроти Втората светска војна ја разгоруваа националистичката еуфорија кај судетските Германци. А се знае што беше подоцна. Таквата политика на германскиот народ, посебно на судетските Германци, но и на целото човештво, му донесе голема трагедија.

Албанците на Косово и на Југославија добро ја познаваат историјата. Тие не се и нема да бидат ничие слепо оружје, ниту петта колона. Ова земја, и Албанците во неа, нема да дозволат кој и да е да се поигрува со нивната судбина. Тоа нема да го дозволи Сојузот на комунистите на Југославија, нашите народи и народности, кои во не толку дамно минато, низ оние тешки четири воени години, добро почувствуваа што значи „чиста етничка територија“, што значи самоволието на шовинистите и на националистите. Албанците не рекле еднаш што мислат за душегрижниците â ла Енвер Хоџа и каде е нивното место. Албанците се слободни граѓани во својата слободна земја, кои ги уживаат сите права како и другите граѓани и сите други народи и народности на Југославија. Ним им е обезбеден целосно слободен развој на нивната национална култура и на националните особености, покрај општиот економски и секој друг развој. А што се однесува до „правото“ на Тирана да се грижи за нашата

судбина, зарем и ние Албанците на Југославија немаме право да се грижиме за судбината на албанскиот народ и на Албанија. Ние сме загрижени за она што се случува таму – за животниот стандард на луѓето, за диктаторскиот систем каков што денес ретко може да се најде во светот и за речиси тоталната изолираност на албанскиот народ од светот. Не ни е сеедно што се случува таму. Но, токму поради почитувањето на суверенитетот и независноста на Албанија, заради почитување на принципот на немешање во внатрешните работи и во интерес на добрососедските односи меѓу нашите две земји, преку многу нешто свесно преминуваме. За жал, нашите добри намери и желби за добри односи со народите на Албанија тие, мислам на раководството на Албанија, не еднаш ги злоупотребија. Енвер Хоџа го доведе народот на Албанија во тешка ситуација. Немајќи можност да најде излез од ќорсокакот во кој го доведе својот народ, тој се обидува да го сврти неговото внимение од тешкотиите и од безбројните проблеми со развивање на националистичка еуфорија, говорејќи за божемната тешка судбина на „албанските браќа“ во Југославија, кои „Великосрбите“ ги денационализираат и прогонуваат, ги тераат во логори, ги убиваат и така натаму. Но, народот на Албанија ќе проникне и во тие лаги, зашто на лагата секогаш ѝ биле куси нозете. На Осмиот конгрес на Партијата на трудот на Албанија, Енвер Хоџа долго зборуваше за тешката и неиздржлива положба на Албанците во Југославија. Изрази „загриженост“ за нивната положба и за нивната судбина. А што нуди тој? Мрак, терор, најцрна диктатура, кооператива од албански тип каде што селанецот е полуроб. Сиромаштија и беда, изолираност од целиот свет, национализам и иредентизам, омраза спрема другите народи. Ако со најцрн терор ја затвориле или ја урнале црквата, џамијата, принудно во последно време ја укинале окуќницата, и го укинале, дури, и правото на по една крава и две или три кози или овци, што ги имаа задругарите, албанските раководители се фалат дека со тоа направиле голем револуционерен потег. Револуционерноста се покажува со револуционерни дела а не со беда, со терор, со логори, со затвори и со националистичко-иредентистичка индоктринација на албанската младина,

поттикнувајќи ја против другите народи, плашејќи ја со загрозеност од целиот свет.

Носителите на еден таков режим имаат образ да се повикуваат на Маркс и Ленин. И да ја оплакуваат судбината на Албанците во слободарска неврзана социјалистичка Југославија, заедница на рамноправни и збратимени народи и народности. Со право Албанците во Југославија велат, „подалеку од таквите душегрижници". Нашето општество е вистински самосвојно, наше, формирано според сопствена мера, без влијание од која и да е страна и такво и ќе остане. Ничии рецепти не ни се потребни, ниту нашите народи и народности ќе ги прифатат било кој да ги нуди, под било какви изговори. Албанците се наполно рамноправен фактор на југословенската заедница, со сите други народи и народности на Југославија. Тие учествуваат во изградбата на југословенската заедница и му даваат на тој развој свој политички, културен и друг придонес. Задржувајќи ги националните одлики на нацијата на која етнички ѝ припаѓаат и чии специфичности ги носат, тие се составен дел од единственото југословенско семејство. Не само уставните одредби, туку целиот наш правен и општествен систем ја гарантират таквата положба. Рамноправноста на Албанците, како и на сите други народности со народите на Југославија, се засновува, првенствено, врз придобивките од НОБ и Револуцијата, врз нивното активно и рамноправно учество во изградбата на Југославија и во развивањето на социјалистичките самоуправни општествени односи.

А преку таквата активност тие и самите учествуваат во обезбедувањето на материјалната основа и на општествено-економските односи, и во создавањето средства и услови за значајни вложувања во просветата, во културата и во другите области од општествениот живот и сестраниот развој. Општественото самоуправување им даде нов квалитет на националната рамноправност и на меѓунационалните односи во нашето општество. Без оглед на националноста, луѓето рамноправно и слободно решаваат во процесот на непосредното донесување одлуки, во формирањето на заклучоци и во спроведувањето на најразновидни мерки.

Со тоа кај нас практично е надмината класичната потреба за заштита на малцинствата од страна на државата. Тие се слободни граѓани кои, како и сите други работни луѓе и граѓани, ги уживаат неотуѓивите права за решавање и управување со сите работи од општ интерес. Тоа е суштинска, класна промена во нивната положба. Затоа кај нас веќе одамна и не се зборува за национални малцинства туку, пред сѐ, за грѓани од разни националности, за народи и народности на Југославија. Со тоа во практиката е спроведена големата мисла која уште во „Комунистичкиот манифест“ ја запишаа Маркс и Енгелс. „Во мера во која се укинува експлоатацијата на една индивидуа од друга, се укинува и експлоатацијата на една нација од друга“. Понатаму, „со паѓањето на спротивностите на класите во рамките на нацијата паѓа и непријателскиот став меѓу народите“. Токму тргнувајќи од тоа, уште пред дваесетина години кај нас, наместо национално малцинство, со право е воведен терминот „народност“. Тоа беше, пред сѐ, желба на народностите и на сите наши народи, токму да се истакне тој нов квалитет – во светот досега непознат – на рамноправноста и на заедништвото на југословенските народи и народности, како и на сите други етнички групи и групации.

Чувствувам потреба уште еднаш да подвлечам дека работничката класа и огромното мнозинство од албанското население на Косово нема ништо заедничко со непријателите, со контрареволуционерите. Кај секој народ имало и ќе има разни народи. Албанците на Косово и на Југославија во целина, уште со почетокот на Народноослободителната борба, се определија и го одредија своето место во оваа заедница. Тие го делат доброто и тешкотиите со другите југословенски народи и народности. Тоа наше заедништво го сочинуваат нашето заедничко револуционерно минато, заедничките идеали, заедничките стремежи, заедничките мисли, нашето социјалистичко самоуправување, нашата неврзана политика.

Реализацијата на задачите што ги поставува Платформата бара целосно ангажирање и мобилизација на сите субјективни сили на Косово и на целата земја. Бара сестрана и голема политичка активност за организирање на политичката работа. Посебно во основните клетки на

животот и таму каде што се воспитува нашата младина. Имаме полно причини да веруваме дека Албанците на Косово, под раководство на Сојузот на комунистите на Југославија, заедно со другите народи и народности на Косово, на Социјалистичка Република Србија и на Социјалистичка Федеративна Република Југославија, ќе знаат да ги совладаат тешкотиите во кои ги вовлекоа албанските националисти и иредентисти. И дека чесно и упорно ќе работат на остварувањето на задачите што ги поставува пред нив Платформата. За тоа се гарант правилната и доследна линија на Сојузот на комунистите на Југославија, нашиот систем на социјалистичко самоуправување и свеста на Косоварите дека само збратимени и со полна заемна доверба, во заедништво со сите народи и народности на Југославија, можат да градат свој подобар и поубав живот на Титовиот пат. На тој начин најдобро ќе го извршат оној голем аманет што ни го остави другарот Тито.

ДРАГУТИН КОСОВАЦ:

Имам само неколку конкретни забелешки на Платформата. Очигледно, се соочивме со агресивен напад на иредентата, напад кој, јасно ни е, не сме го совладале. Пред нас е долга упорна битка која на својот грб треба во прв ред да ја понесат комунистите на Косово, со помош на целиот Сојуз на комунистите на Југославија. На сите ни е исто така јасно дека таа битка може да се добие само од позициите на натамошно јакнење на социјалистичкото самоуправување, на рамноправноста и на братството и единството на нашите народи и народности. Голема помош на комунистите на Косово во тешката борба, ќе им биде борбата против сопствениот национализам во секоја средина, за што толку аргументирано зборуваше другарот Поповиќ. Потврда за тоа наоѓаме и во Босна и Херцеговина во која нападот на иредентата ја подигна главата и на српскиот и на муслиманскиот и на хрватскиот национализам.

Пред нас е Платформата како еден значаен документ кој треба да биде основа на нашата акција. Поради тоа мислам дека вреди да се потрудиме тој документ да биде што попрецизен, за што поадекватно да ја изрази нашата политика. И со таква желба дозволете ми да изнесам некои забелешки.

На страна трета, во вториот пасус, се вели: „Сојузот на комунистите на Косово, Социјалистичкиот сојуз, односно делови од нивните раководства доста долго се повлекуваа под притисок итн“. Мислам дека малку е непогодна формулацијата да ги изедначуваме организациите со делови од нивните раководства, мислам дека за тоа би морале да најдеме посреќно решение.

Понатаму, на страна петта, во последниот пасус, се вели: „Развивањето на бирократско-етатистичките односи, наместо самоуправувањето во здружениот труд, во месната заедница, во општината, како и во целокупната Покраина, е резултат не само на централистичката дистрибуција на средствата што пристигнуваа како помош, туку и на сфаќањата во раководството дека неразвиеноста итн.“. Мислам дека нашата политика за порамномерен развој не ги третира тие средства само како помош. Меѓутоа, не би зборувал за тоа ако ја нема страна четврта, исто последната реченица во последниот пасус, каде што се вели: „Ако се тргнува само од правата на неразвиените тогаш тоа води кон нереални барања спрема Југославија, им отвора простор на националистите, на кои никогаш не им е доволно и кои немаат граници во барањата“. Мислам дека тоа е точно и дека треба да стои, но тоа сепак е а). Мислам да стои б) како второ:ако се третира само како помош, тогаш сѐ што се дава е премногу и е основа да се мобилизира сопствениот национализам врз тоа во други средини, во поразвиените средини, А такви примери имавме и во минатото. И затоа сум да остане ова а), но да се каде и б).

Понатаму, на страна 18-та, во последниот пасус пак се вели: „Претставниците на социјалистичките автономни покраини можат да бидат претседавачи на органот кој е колективен шеф на државата“. Мислам дека ова „можат“ е малку непрецизно. Зашто „можат“ значи опција, можат а не мораат. Или, можеби некој ќе решава за

тоа ќе бидат ли или не, а Уставот во тој поглед е сосема јасен. Знаеме дека претседавачот редовно се менува секоја година, по абецеден ред итн. Мислам дека не би требало тие неизвесности и непрецизности да ги има овде.

Понатаму, на страна 27, првиот пасус гласи: „Барањата за посебно државно конституирање на националните малцинства се изразито реакционерни, зашто изразуваат став на национално издвојување и на изолационизам на подрачјата со мешовит национален состав и тоа во услови на сè поголемата објективна меѓузависност на народите и на земјите, во услови на законито јакнење и развој на меѓунационалните интегративни процеси". Мислам дека не би требало да имаме ништо против тоа. Меѓутоа, во вториот пасус, потоа, се вели: „Значи, од многу начелни и конкретни историски причини и според принципите на уставното уредување на СФРЈ, на народностите, порано на националните малцинства, не им припаѓа правото на создавање засебна држава. Народностите, односно деловите од народите кои живеат надвор од државните граници на своите сонародници во тоа не се изедначени со народите како со целини. Впрочем никаде во светот националните малцинства го немаат тоа право".

Не знам дали е тоа сосема точно, а во секој случај мислам дека тоа е прашање за кое треба уште да се расправа, за кое треба и теоријата да го каже својот збор. Ако го задржиме овој првиот пасус, кој е потребен, тогаш тоа е доволно за овој документ.

И на крајот, на страна 38, тој последниот пасус кој зборува за прирастот на населението. Кога тој ќе се прочита очигледно е дека е резултат на некој компромис, дека било нешто друго па се расправало, па е резултат на некој компромис и дека тука и од тие причини тој не ја формулира јасно нашата политика. Мислам дека во тој поглед нашето општество ја изградило својата политика и 30 години ја застапува во светот. Ние сме за политика за планирање на семејството, но од становиштето на подобар живот на луѓето, на семејството, на жените и слично, а не од становиштето на развојот. Нашиот став секогаш беше дека високиот наталитет е последица а не причина за неразвиеноста Мислам дека тоа не треба да

го докажувам и со нашата историја и со нашата практика и мислам дека овој пасус би требало во таа смисла или да се преформулира, или да се избрише.

ЗВОНЕ ДРАГАН:

Во своето излагање ќе се осврнам пред сé на четвртата глава од Предлогот на политичката платформа која говори за проблематиката на општествено-економскиот развој на Косово, која на прифатлив и концизен начин говори за сето тоа, особено за најважните развојни прашања. Вам веројатно ви е познато дека Сојузниот извршен совет во април годинава, откако се запозна со заклучоците што ги донесе Претседателството на СФРЈ во договор со Извршниот совет на СР Србија, формира работна група со основна задача преку отворени и конкретни разговори со претставници на Извршниот совет на САП Косово и стопанството на Покраината поблиску, подлабоко и што пообјективно да ги согледа општествено-економската ситуација на САП Косово и развојната ориентација на Покраината до 1985 година, како и усогласеноста на тој развој со Општествениот план на СР Србија и на Југославија.

Во својата работа ние особено се стремевме во текот на тие разговори да се идентификуваат основните проблеми, што се изразуваа во досегашниот општествено-економски развој на Покраината и нивните суштински причини и да се согледаат можните правци за нивно решавање, односно отстранување.

Исто така, направен е обид да се согледа и оцени колку концепцијата, правците и условите, а и динамиката на развојот, што се предвидува за периодот 1981–1985 се засновани врз реалните претпоставки и материјалните можности на Покраината, на Социјалистичка Република Србија и на цела Југославија.

Сојузниот извршен совет во јули годинава го прифати Извештајот на работната група и им го упати на

разгледување на одговорните органи и организации во Федерацијата, и СР Србија и во САП Косово, а и на сите републики и Војводина. Според нашите информации, барем досегашни, во сите расправи се поддржани основните оценки и предлози, што се содржани во тој извештај во врска со натамошниот општествено-економски развој на Косово, а тие, според моја оценка, на определен начин во основа се содржани и во Предлогот на политичката платформа, особено во четвртата глава.

Исто така е познато дека Собранието на САП Косово го одложи разгледувањето на поранешниот, значи, првобитниот нацрт на општествениот план на Покраината, додека во светлината на најновите настани поблиску не се оценат и согледаат реалните можности и правци за развој на Косово. Така Собранието на САП Косово во октомври го прифати новиот текст на нацртот на Општествениот план за развој за периодот од 1981 – 1985 година и го упати на поширока расправа, што е во тек. Во завршна фаза е и донесувањето на договорот за посебни поттикнувачки мерки за побрз развој на САП Косово во тековните пет години.

Сето тоа ми овозможува да не влегувам пошироко во оценки на целиот повоен развој на Косово, во кој Косово, гледано во целина, постигна извонредни развојни резултати и економска, социјална и вкупна културна преобразба, туку повеќе да се задржам на некои прашања што се однесуваат на изразените проблеми во развојот во претходниот плански период и на предлозите во врска со натамошниот општествено-економски развој на Косово. Сите досегашни оценки недвосмислено потврдуваат дека проблемите и во стопанската активност и во општествениот развој на Покраината во последниве години се загрижувачки, иако во оваа година можеа да се забележат некои позитивни движења, особено пораст на индустриското производство и некои други, за кои говореше во уводниот реферат другарот Ќулафиќ. Причините за ваквите повеќегодишни негативни движења би можеле во основа да се сведат и на неповолните резултати од стопанисувањето на постојното стопанство и на структурата и ефикасноста на инвестициите за кои беа карактеристични капитално-интензивни и долгорочни вложува-

ња кои објективно не можеа да се активираат до 1980 година. Тоа се одрази врз забележливото забавување на растот на материјалното производство во сите стопански дејности, а посебно во индустријата и земјоделството. Имено, во минатиот плански период ниту еден од значајните објекти што е започнат не е завршен. Тоа е една од суштинските причини што и обезбедените и општествено договорени дополнителни средства на пошироката општествена заедница за позабрзан развој на Косово не можеа да ги дадат очекуваните резултати во тој плански период.

Структурата на инвестициите беше претежно насочена кон создавање заокружена инфраструктурна основа во поширока смисла на зборот како претпоставка за натамошниот позабрзан развој, иако расположливите инфраструктурни рамки беа, според наша оценка, барем во основа доволни за динамичен стопански развој на Покраината. Во врска со тоа се поставува и прашањето – дали Покраината требаше самостојно да влегува во ваков капитално-интензивен инвестиционен фронт, односно потфат врз база на високо странско задолжување и исцрпување на расположливите средства на Фондот? Во такви услови здружувањето на трудот и средствата и самоуправната интеграција на здружениот труд според вистинските интереси на работниците и заеднички утврдените и усогласени потреби на репродукцијата не можеше да дојде до израз барем не во целосна смисла, а со самото тоа и до решавање на многу најтешки развојни проблеми на Покраината, меѓу нив посебно не беше ефикасно продуктивното вработување.

Факт е натаму дека во стопанството на Покраината во целиот изминат среднорочен период постојано беа присутни и многу сериозни субјективни слабости од кои посебно се истакнуваа: нискиот степен на користење на капацитетите во поголем број дејности и гранки, ниското ниво на ефикасност и рентабилност на стопанството, ниската продуктивност на трудот, недоволно развиената одговорност спрема трудот и средствата на трудот, ненавременото завршување и активирање на објектите и недоволната и неадекватна кадровска структура во стопанството итн.

Во светлината на неодамнешните настани на Косово се гледа дека непријателските сили беа многу активни токму врз екстремното потенцирање на тие слабости, а истовремено неоправдано потценувајќи ги вкупните развојни постигања на Косово. Од тие причини, а и поради други околности што се наведени во Предлогот на политичката платформа, произлегува дека стратегијата на развојот на Покраината во изминатиот петгодишен период не беше во согласност со вистинските потреби за решавање на нејзините акутни развојни и општествени проблеми, пред сѐ за побрз пораст на доходот и за поголема вработеност на работоспособното население врз таа основа. Ова во голем дел го потврдува фактот дека за насочувањето на инвестициите по правило непосредно не решаваше здружениот труд на Покраината и оти не му се посветуваше доволно внимание на отворањето на стопанството на Покраината и неговото поврзување со стопанството во другите делови на земјава.

Проблемот на автархичност во развојот поради тоа беше понагласен во Покраината отколку во земјава во целина. Се разбира, причините за тие процеси не се наоѓаат само во Покраината Косово, мислам дека тоа е наполно јасно, зашто тоа е и поширок проблем на вкупната ситуација во Југославија.

Мислам дека во политичката платформа тие оценки би морало да бидат нешто посилно нагласени бидејќи поголем број програми на општествено-економскиот развој на Косово кои се последица од досегашниот развој се од ургентна природа и нивното решавање треба да започне веднаш, додека решавањето на некои многу значајни прашања бара подлабоки истражувања и интензивна долгорочна општествено-политичка активност.

Поради тоа дозволете ми некои прашања што според својата акутност бараат неодложно многу ангажирана активност на сите сили и во Косово и надвор од Косово, посебно да истакнам во што покуса форма.

Прво, неоспорно, една од основните цели и задачи на идниот развој на Косово би требало да биде интензивирање на сестраната активност за здружување на трудот и средствата во поврзување на здружениот труд од

Покраината и другите подрачја на земјава врз база на заеднички вложувања и обостран економски интерес и одговорност за стопанскиот развој и за реализацијата на одделни проекти. Со тоа треба да се обезбеди консолидација на постојното стопанство врз нови основи, што побрзо активирање на објектите во изградба, создавање поразгранета структура на стопанството, зголемување на продуктивноста и ефикасноста на стопанисувањето, збогатување на асортиманот и подобрување на квалитетот на производите, побрз пробив на нова техника, технологија и знаења, особено во тн. дејности од работно интензивен карактер. За таа цел е неопходна целосна ангажираност на здружениот труд од Покраината, како и на здружениот труд на Социјалистичка Република Србија и на другите републики и САП Војводина. Нужно е поразвиените организации на здружениот труд, особено големите и сложени деловни системи и банки од подрачјата надвор од Косово во својата деловна и развојна политика да го вклучат и решавањето на проблемите за развој на стопанството на Косово врз база на заеднички интереси. Тоа е особено значајно затоа што е очигледно дека консолидирањето на постојната стопанска структура и решавањето на проблемите, а и новите развојни потфати ќе бидат многу тешко остварливи ако не се ангажираат големи деловни и развојни системи на здружениот труд на вкупното југословенско стопанство.

Второ, ефикасното користење на сите расположливи ресурси претставува најактуелно и централно прашање на идниот развој на Покраината. Затоа една од основните задачи во овој петгодишен период би морала да биде реконструкција и модернизација на постојното стопанство и создавање неопходни услови за обезбедување што поголем степен на негово самофинансирање, заради оспособување на стопанството за подобро користење на капацитетите, за зголемување на продуктивноста на трудот и поголем степен на ефикасност и рентабилност на работењето со постојните капацитети. Со тоа исто така би се обезбедиле поповолни услови за здружување на трудот и средствата. Во овие рамки посебно внимание треба да му се посвети и на отстранувањето на многубројните субјективни слабости во стопанството на По-

краината, што е инаку проблем на целава земја, но во САП Косово очигледно, е нешто поизразен.

Трето, потребно е да се интензивира и критичкото преиспитување на сите инвестиции што се во тек и сите проекти на идни вложувања, посебно кај тие тн. 25 крупни проекти што беа посебно предмет на нашето внимание, кога ги разгледувавме тие проблеми на Косово. Без тоа може да се доведе во прашање и предвиденото темпо на стопански раст и вработување и вкупниот процес на преструктуирање на стопанството на Косово. Посебно внимание би требало да му се посвети и на стеснувањето на фронтот на нестопански инвестиции и вложувања во стопанската инфраструктура. Тоа е инаку, една од основните задачи на здружениот труд во републиките и покраините, а е оценето дека на Косово има посебно значење.

Имено, не би можело да се очекува поголем пресврт во изградбата на поразгранета структура на стопанството, бидејќи би недостигале средства за поголемо вложување во преработувачките гранки на индустријата, во земјоделството и во другите дејности кои можат позначајно да влијаат врз порастот на производството и доходот и поголемата вработеност, посебно на работноспособното население.

Четврто, во Предлогот на политичката платформа со право е многу нагласено значењето на земјоделството за натамошниот развој на Покраината. Развојот на земјоделското производство и на вкупниот агроиндустриски комплекс во Покраината треба, без сомнение, да има приоритетно значење, заради обезбедување основни земјоделско-прехранбени производи за исхрана на населението и заради обезбедување суровини за преработувачките капацитети и производи, барем делумно и за извоз. Со тоа би се создале услови и за поголема вработеност на земјоделското население и за поцелосно користење на расположливите ресурси создадени од природата и со труд. Унапредувањето на земјоделското производство е неопходно и поради тоа што повеќе да се забави одливот на работноспособното население од село и со тоа да се ублажи притисокот за вработување во неаграрните дејности и одењето во градовите и да се подобрат усло-

вите за живот и работа на село. Централен проблем во тоа, или барем еден од централните проблеми, како и во многу други подрачја на земјава, е создавање услови за поефикасен и побрз развој на општествено-организираното производство и на имотите на земјоделците.

Петто, посебно би требало да се укаже на можноста за зголемување на извозот на стопанството на Косово, се разбира, не по секоја цена. Во САП Косово веќе се создадени значајни стопански потенцијали кои во голем дел се ориентирани кон извоз. Тоа укажува на можноста за поинтензивно вклучување на Покраината во меѓународната поделба на трудот. Врз таа основа би можеле поцелосно да се реализираат расположливите потенцијали на Покраината, да се создаваат и нови стопански капацитети од повисоко технолошко ниво, што би претставувало значаен придонес на САП Косово за политиката на вкупната економска стабилизација на земјава. Во тој правец недоволно се користени можностите за развој на туризмот, па и на странскиот туризам. Извозните резултати ќе бидат потрајни и поголеми ако извозното стопанство на Косово повеќе се поврзе со производните, трговските и инженеринг-организациите од целава земја што се веќе афирмирани на странските пазари.

Шесто, во наредниот период би морало да се обезбеди поголема усогласеност на економскиот и социјалниот развој тргнувајќи од првостепената задача – јакнење на репродуктивната способност на косовското стопанство. Притоа би морало посебно да се бара решавање на најактуелното социјално и политичко прашање на Покраината – како и каде да се вработат младите кадри што се школуваат на средните, вишите и високите школи, покрај познатата структура која очигледно не е усогласена ни со сегашните, а уште помалку со идните вистински потреби на стопанскиот и општествениот развој на Покраината.

Седмо, поради високата стапка на природниот прираст на населението, посебно работоспособно, проблемот на вработувањето претставува едно од најургентните прашања на сегашниот и идниот развој на Косово. Само во периодот од 1981 – 85 година работоспособното население ќе се зголеми за околу 56 000, а вкупниот број

на работниците во општествениот сектор во минатата година изнесуваше 183 000. Исто така во минатата година имаше 67 000 невработени, како што е познато, од што 80 проценти првпат бараа вработување. Тоа исто така укажува на неопходноста од значајни измени во структурата на инвестициите, за да се создаде што поширок простор за развој на работно-поинтензивните дејности во индустријата, потоа во занаетчиството и во малото стопанство, со работа со лични средства во сопственост на граѓаните како и во вкупното индивидуално земјоделство. Би требало да се воведува и да се зголеми работата во повеќе смени, секаде каде што постојат економски оправдани услови за тоа. Сите оценки, имѐно, недвосмислено потврдуваат дека вработувањето ќе биде еден од најтешките проблеми, а тоа е и денес, а невработеноста во својата отворена и прикриена форма може значајно да го попречува и процесот на вкупната социјално-економска и политичка нормализација на односите во Покраината.

И конечно, во Предлогот на политичката платформа на 37 и 38 страница се вклучени некои разгледувања во врска со смалувањето на разликите во економската развиеност. Предупредено е на некои прашања за мерење на тн. степен на економска развиеност, што е сигурно многу значајно, но и многу сложено прашање врз кое допрва треба да се изградат поопределени стручни и политички ставови, особено во врска со претстојните расправи за критериумите и показателите за определување на степенот на развиеност на републиките и автономните покраини. Таа работа е сега во тек. Засега е можеби задоволително тоа што е дадено во тој дел од Платформата, велам засега, но за тоа ќе можеме поквалификувано да расправаме кога органите, што се задолжени за предлог-критериумите и показателите на развиеноста, ќе дадат соодветни материјали. Она што, според моја оценка, е значајно, а би требало да биде на некој начин можеби, уште појасно содржано во политичката платформа, е проблемот на високиот пораст на населението и потребата од водење активна, општествено и самоуправно насочена и договорена популациона политика заради постепено смалување на наталитетот.

Јас се согласувам дека е тоа многу комплексен и долгорочен проблем, за тоа говореше другарот Косовац, кој заслужува големо внимание и тоа е проблем што треба сестрано да се проучи и за кој треба да заземеме порешителни политички ставови. Но, тоа е пред сè работа на општествените, самоуправните и политичките структури внатре во Покраината Косово.

Мислам, дека сите наведени проблеми за кои говорев, бараат кон нивното решавање да се пристапи со многу реализам, најконкретно и ургентно со максимална оперативност тргнувајќи од здружениот труд во републиките и покраините до органите на Федерацијата. Почетна основа во тоа би морало да биде оспособувањето на работничката класа на Косово, на организациите на здружениот труд, на постојната структура на Косово и новите структури што настануваат и сите работни луѓе да ја преземат целосната одговорност за сопствениот развој и за заедничкиот развој во Социјалистичка Република Србија и во Југославија и здружувајќи ги трудот и средствата со другите делови на Србија и Југославија за да го забрзаат стопанскиот и социјалниот развој и врз таа основа да придонесат за стабилизација на политичката и вкупната ситуација во Покраината Косово.

МИЛОЈКО ДРУЛОВИЌ:

Би сакал, најпрво, да кажам нешто во врска со еден дел од излагањето на другарот Душко Поповиќ, што се однесува на делот од Платформата во кој (на 21 и 22 страница) се говори за покраините. Не би говорел од името на Комисијата, туку од свое лично име поради тоа што неговата дискусија содржи предлози што јас не можам да ги прифатам. Станува збор за односот на Покраината и Републиката. Тоа што се наведува во Платформата е резултат на Заклучоците на 20-та седница на ЦК СКЈ, а во тие Заклучоци стои следново: „Националистичките и иредентистичките пароли за, република Косо-

во, мора решително да се разобличат како напад врз револуционерните придобивки, уставното уредување на СФРЈ, врз интересот и единството на народите и народностите на Косово и СР Србија во чиј состав се социјалистичките автономни покраини. Централниот комитет ја поддржува иницијативата посебно да се разгледа практиката на досегашното остварување на одредбите од Уставот на СФРЈ, како и од Уставот на СР Србија и од уставите на социјалистичките автономни покраини што се однесуваат на уставно-правната положба на покраините во СР Србија."

Во оваа Платформа, за оваа тема стана збор толку, колку што се говори за демаскирање на паролата „Косово-република", со оглед на многу негативните искуства за односот на Република Србија и Покраината што во тој поглед ги имаме. Тоа никако не можеше да биде заобиколено. Овде не се покренува тоа прашање за покраините во целост. Навистина, постојат два куси пасуса кои говорат за таа тема начелно. Досега на едниот од нив немаше никакви забелешки, на вториот имаше извесни забелешки што можат да се разгледаат во Комисијата. Меѓутоа, мислам, дека не би требало да се проширува оваа тема и да не се внесува во Платформата, како што предложи другарот Поповиќ, една формулација која би ја оценила таа, како што ја нарече тој, „националистичка кампања" во врска со покраините.

Не би ја проширувал таа тема затоа што ми е познато, а верувам дека му е познато и на другарот Поповиќ, дека претстои седница на ЦК СК на Србија на која треба да се расправа за таа работа. Денеска е на дневен ред ова што веќе кажавме дека е и за што расправаме, и јас таа тема натаму не би ја проширувал. Не е потребно да го кажам ниту тоа дали Платформата говори доволно за другите националности, но со оглед на тоа што таа констатација ја изрече другарот Поповиќ во контекстот на „националистичката кампања" за која говореше, ќе го кажам следново. Тоа е многу важно прашање, но би сакал да го предупредам Централниот комитет, со оглед на тоа што бев меѓу другарите кои работеа врз Платформата, дека за тоа се наоѓаат формулации, цели пасуси на страница 52, на страница 14 и на страница 17. Сите тие

формулации можат да бидат повторно разгледани и поправени на состанок на нашиот Централен комитет, на состанок на Комисијата.

Значи, не би го прифатил овој предлог во Платформата да се внесува ова за „кампањата“ што се води во врска со покраините и не би ја приширувал таа тема. Би предложил да се држиме за она што денес е на дневен ред и дозволете ми во врска со првата точка да кажам неколку збора.

Централниот комитет на денешнава седница има можност, покрај донесувањето на Платформата, да оцени и како се одвива политичката стабилизација на состојбата на Косово по контрареволуционерните акции во март и април. Сега имаме повеќе можности да пристапиме кон анализа од поширок општествен и политички аспект и да ги определиме задачите на Сојузот на комунистите на поширок план и на подолг временски рок. Во состојба сме во врска со настаните на Косово да внесеме нова димензија во политичката акција, да се преземе и поттикне разговор за вистинската состојба на работите, за подлабоките причини и околности за она што се случи.

Националистичката, иредентистичката индоктринација, тоа сите го гледаме, навистина беше широка и длабока. Доста е говорено за тоа, но уште не е речено се за она што остави простор за непријателска активност во минатото.

Платформата, како што веќе говореа другарите, што е на дневен ред, одговара на потребите на нашата долгорочна општествено-политичка акција. И покрај тоа што ги имавме Заклучоците на ЦК СКЈ од 7 мај и Акционата програма на Косово, Оцените и ставовите на 14-та седница на ЦК на Сојузот на комунистите на Србија, се чувствуваше потребата за Платформата.

Досегашната работа врз изработувањето на Платформата, расправите што се водени во врска со неа, веќе имаат определено позитивно влијание врз изградувањето на единствените ставови на Сојузот на комунистите, врз стабилизацијата на политичката и безбедносната ситуација на Косово.

Мислам дека е од најголема важност продлабочената критичка анализа на причините, критиката на досегашната практика, на политичката работа и на раководењето, критиката на идеологијата на контрареволуционерните сили, анализата на контрареволуционерната смисла на акционите непријателски пароли, како што е паролата „Косово-република“ и други; за тоа е говорено во уводното излагање на другарот Кулафиќ, а за тоа е говорено и во нашата расправа, дека Платформата не ги исцрпува сите актуелни и трајни проблеми од значење за долгорочната политичка акција на Косово.

Сакам да спомнам некои од темите, што Платформата не ги опфаќа подетаљно, а со кои мораат да се занимаваат Сојузот на комунистите и прогресивните сили на Косово, на Србија и на Југославија. Наведувам некои од тие прашања.

Прво, квалитетот, идејната јасност и темелноста на информирањето и на нашите пропагандни активности. Се чувствува сè уште недостиг на навремени и продлабочени коментари на настаните и анализи, како за домашната, така и за странската јавност.

Второ, причините за бавното одвивање на промените во школството и во образованието, а пред сè на универзитетите, односно состојбата на свеста во тие средини.

Трето, потребата од натамошна и подлабока анализа не учебниците и тоа не само на оние што се препишани или нешто преработени од увезени учебници од Албанија, туку и на другите кои би можеле да имаат националистичка или слична политичка содржина и пристап.

Четврто, анализа на процесот на обнова на довербата и развивање на братството и единството, на заедништвото во односите меѓу албанската народност и другите народи и народности на Косово (проблемот на иселувањето на Србите и Црногорците и друго).

Петто, националистичките оптоварувања во историографијата во однос спрема наследството.

Шесто, анализа на слабостите на полето на идејната работа на Сојузот на комунистите на Косово во целост, а посебно во културата, науката, во средствата за информирање, во издавачката дејност, на пример.

Седмо, борбата против сталинизмот, односно догматизмот, од кои позиции се напаѓа нашиот самоуправен систем, програмската насоченост и кадровската политика во сите овие домени итн. Сојузот на комунистите на Косово, Социјалистичкиот сојуз, но и Сојузот на комунистите на Србија и на Југославија, би требало да вложат нов напор со цел за продлабочување на анализата на овие прашања за изградба на подолгорочна политика и идејна ориентација.

Би сакал да кажам нешто за една друга тема. Од контрареволуционерните акции наваму, во јавноста, на состаноците на Сојузот на комунистите, повремено во печатот и воопшто во политичкото јавно мислење, како што овде другарите веќе спомнаа, присутно е прашањето зошто не е применета поадекватна партиска одговорност за раководните кадри во политичките и државните органи кои се одговорни за она што се случи, туку освен еден пример сè се заврши на оставки и доброволни заминувања. Овде за тоа говореше и другарот Синан Хасани. Такви прашања ни се упатуваат на сите нас, а не само на другарите од Косово. Тоа прашање се поставува и во самото Косово. Комунистите очигледно се иритирани од погрешните оцени на општествените текови што се случија на Косово, од залажувањето во поглед на оцените за политичкиот карактер на настаните, од намерното задржување на информациите, не само од јавноста туку и од раководството, од нерешителноста во преземањето мерки пред и за време на непријателските настани. За сето тоа исцрпно се говори во Платформата. Основно е – одговорност за погрешната политика која овозможи пробив на национализмот. Имавме можност во јавноста да слушнеме остри предупредувања дека настаните на Косово можат да се повторат, ако преку проблемите се преминува лесно, па мораме да извлечеме точни заклучоци и поуки наместо да се задржуваме на периферните прашања. Неопходно е да се заостри критиката и одговорноста во Сојузот на комунистите на Југославија во целост. Тоа се прашања и барања што се поставуваат, почнувајќи од работникот до машината, па до нас кои седиме овде денеска. На некои важни прашања уште не сме дале исцрпен одговор, на кои сè начини, на пример, им е

отворан широк простор на национализмот и иредентизмот и за што им служеле на овие легалните установи, како непречено можела да дејствува пропагандната и известувачката работа од непријателските центри и други. Мора да се оди натаму од констатацијата дека одговорност, навистина, сносува, пред сè, Сојузот на комунистите на Косово, но и Сојузот на комунистите на Србија и на Југославија.

Младината е затрујувана, како што веќе говоревме, како што знаеме, преку школските програми и учебници; заспивана е будноста на работничката класа, на комунистите и на албанските работни маси во борбата против национализмот и иредентизмот. Мораме сите да се согласиме во тоа дека не може да се допушти либерализам и опортунизам спрема оние што се најодговорни за тоа што национализмот и иредентизмот зазел толкав замав. Последиците од непријателските настани беа тешки, квалификациите што ги дадовме се точни и остри, а мерките спрема најодговорните за создадената состојба не беа во согласност со сите тие наши оцени. Зашто, оправдано, ние повторно го поставуваме прашањето кој ја залажуваше косовската и југословенската јавност за тоа што се случува на Косово. Тоа прашање не го поставуваат само националистите од другите средини, туку комунистите, работните луѓе и патриотите на оваа земја кои се загрижени за нејзината иднина. Секако дека е потребна трпеливост и разбирање на сложеноста на ситуацијата. Мораме да имаме реална претстава за тежината на ситуацијата, за острината на конфликтот и за упорноста на непријателот. Мора да се води сметка за целисходноста на секоја мерка, но мора да се има предвид и расположението на политичкото јавно мислење, како на Косово, така и во Југославија во целост, како и принципите и критериумите на нашето општество и на Сојузот на комунистите на Југославија. Таквите политички непогодувања не можат да останат на доброволно напуштање или менување на функциите.

На крајот, чувствувам потреба да кажам, нешто што е воопштено, но што, мислам, дека не е без значење, дека е неопходно да имаме доверба во Сојузот на комунистите на Косово. Комунистите на Косово врз себе

прифатија тешка борба против непријателот, за промена, за стабилизација на политичките прилики, за самоуправни социјалистички определби и југословенски пат во социјализмот– Најодговорните луѓе го носат денеска и најголемиот товар на одговорноста. Целосни резултати не може да има без вклучување на најшироките работни слоеви. (За тоа во разни пригоди, во Платформата, а и денеска овде на седницава, доста е говорено. Станува збор, всушност, за потребата од отворени и потемелни политички анализи и разговори.)

Да земеме, на пример, од каков карактер била соработката меѓу универзитетите во Приштина и Тирана. Одделни другари од Универзитетот во Приштина, ако не се лажам, пред извесно време, реагираа говорејќи дека цифрите за бројот на албанските професори на Универзитетот во Приштина се надуени, дека односите не биле специјални, туку горе-долу рамноправни и слично. Се појавија и во печатот податоци дека, всушност, од Албанија престојувале на Косово безначаен број од тие професори, со констатација дека се однесувале горе-долу коректно. Ова го користеше и албанската антијугословенска пропаганда, а и другите средства за информирање во странство.

Ќе ги цитирам овде податоците од книгата, што пред непријателските настани во 1980 година ја печатеше Покраинскиот центар за марксистичко образование, а чиј автор е Пајазит Нуши, тогаш потпретседател на Извршниот совет на Косово. Еве што стои во таа книга:

„За организирањето на наставата на албански јазик во текот на петгодишната соработка учествуваа околу 237 професори од Тирана, кои во редовна настава, кои на постдипломски студии, а вкупно 62 професора од сите универзитети во Југославија биле во Албанија.“ (страница 30)

Понатаму: „Наставничкиот персонал на Универзитетот во Тирана држеше предавања, на албански јазик, на: градежниот, машинскиот, електротехничкиот, технолошкиот, металургиско-рударскиот отсек на Техничкиот факултет во Приштина и во Косовска Митровица. Потоа на Медицинскиот факултет во Приштина и други. Само на техничкиот факултет професори од Албанија држеле

26 отсто од сите наставни предмети што се предаваат на албански јазик". (страница 33)

„Многу наставници од Универзитетот во Тирана беа ангажирани за одржување редовни часови и вежби со студентите".

Натаму: „Повеќе од 20 отсто од учебниците беа од Албанија". (страница 35)

„На постдипломски студии албански професори предаваа: албанското политичко движење и националниот препород, историјата на Албанија меѓу двете светски војни и развитокот на народноослободителната борба. Ова го предавале 29 наставници од редовите на истакнатите научни работници и наставници од НСР Албанија." (страница 36)

(„Наставниците и научните работници од Универзитетот во Приштина не беа вклучени во редовна настава на факултетите на Универзитетот во Тирана."

Натаму во книгата стои: „Околу 183 кандидати од Приштина престојуваа во Тирана заради научно усовршување, а од Албанија престојуваа 62 истражувачи, како собирачи на фолклор кои посетија повеќе од 80 села во Социјалистичка Автономна Покраина Косово во текот на едно лето." (страница 42)

Ова го споменувам заради тоа што, иако е само еден исечок, сакам да кажам дека престојот на албански професори не бил ни најмалку незначителен. Притоа, треба да се има предвид дека во тоа време, во 1978 година, во времето на прославата на Призренската лига, Енвер Хоџа изјави дека најголемата вера на Албанците е албанството, како што неодамна на Конгресот на Албанската партија на трудот јавно бранејќи ги и поттикнувајќи ги иредентистичките акции на Косово изјави: „... не е можно да се уништат патриотските чувства и љубовта спрема татковината", т.е. спрема НСР Албанија. Енвер Хоџа смета дека на припадниците на Албанската народност во Југославија татковина им е Албанија, а не Југославија. Тој смета дека југословенските државјани, војниците и граѓаните треба да негуваат патриотизам спрема НСР Албанија, а не спрема својата социјалистичка татковина.

На крајот, сето ова го спомнав затоа што мислам дека мораме да се враќаме на едно аргументирано анализирање на искуствата од периодот што помина, дека тоа не е одвишно.

Би сакал сепак да кажам дека национализмот и иредентизмот историски го изгубија процесот. Зашто иредентистите говорат од името на „посебноста на нацијата", истакнувајќи ја расистичката самосвест на една нација, народност, ставајќи ја над другите. Само националистичкото конституирање на која и да е нација, врз просторот каде што народите и народностите живеат измешани, неминовно води кон непредвидливи судири; кон свртување кон минатото, кон „крвта и почвата" за по секоја цена да се истргне она што раздвојува, што раѓа мрачни асоцијации во стилот на фашистичките расни митови, неприфатливо е од становиштето на социјализмот на самоуправувањето, марксизмот, хуманизмот и иднината. Апсолутизацијата на националното, националистичкото оптоварување со минатото создава затвореност, го разбива заедништвото. Право на валоризација на националното наследство имаат сите. Прогресивните луѓе настојуваат тоа вреднување на наследството да не биде какво било, да не биде националистичко и иредентистичко, туку да биде во интерес на иднината и на прогресот. Национална афирмација е можна во услови на нова општествена клима, таа бара револуција и во националната свест на луѓето, а не води кон раздвојување и апсолутизација на разликите. Процесот на национална афирмација на Албанците не смее да води кон антијугословенство и шовинизам против кој и да е друг народ и народност на Југославија, што упорно го поттикнуваат иредентистите јавно поддржувани од раководниот врв на Албанија.

Националниот елемент треба, може и мора да биде кохезионен, а не разбивачки во самоуправната социјалистичка општествена заедница. Националната самобитност треба да го унапредува животот на сите луѓе кои живеат на ист простор, а не да го уназадува.

Оттаму сметам дека национализмот и иредентизмот го изгуби историскиот процес.

Би сакал да кажам нешто и за темата за која говореа другарите, за другите национализми.

Сојузот на комунистите не смее да го дозволи распоредувањето по национална основа, во кој и да било вид, поради тоа што дојде до ескалација на национализмот и иредентизмот на Косово, а што го прават српските и другите националисти. Уште помалку можат и смеат да се осомничуваат сите Албанци, или да се чува недоверба во прогресивните сили и во комунистите на Косово. Албанската народност и албанските иредентисти, националисти, сите тоа го знаеме, не се едно исто. Стабилизацијата на состојбата на Косово е наша заедничка работа, но најголемиот товар лежи врз прогресивните сили на Косово, пред сè врз комунистите Албанци.

БОГОЉУБ НЕДЕЉКОВИЌ:

Платформата на Сојузот на комунистите на Југославија што ја усвојуваме денес, на седницата на Централниот комитет, ги истакна сите суштествени прашања што беа присутни пред и по контрареволуционерните настани на Косово. Таа ги определува основните правци на идејно-политичкото дејствување на Сојузот на комунистите на Косово, на Сојузот на комунистите на Србија и на Сојузот на комунистите на Југославија и на сите субјективни сили за надминувањето на постојната состојба и на сè уште сложената ситуација на Косово.

Немам намера подлабоко да ги анализирам причините што доведоа до ескалација на албанскиот национализам и иредентизам, за кои детаљно се говори и во Платформата и во рефератот на другарот Ќулафиќ, со што се согласувам и јас. Меѓутоа, потребно е да се укаже на оние причини за оваа ескалација што се состојат во недоследната борба, во прв ред на Сојузот на комунистите на Косово, против сите негативни појави, особено против албанскиот национализам и иредентизам, но не само против тоа туку и против сите други негативни појави, посебно против опортунизмот и либерализмот кои

доведоа до тоа непријателските сили да ни се инфилтрираат дури и во редовите на Сојузот на комунистите. Овие факти укажуваат дека Сојузот на комунистите на Косово не бил доволно оспособен да ѝ се спротивстави на организираната и разработена акција на непријателот кој успеа да заведе определен број граѓани, особено од редовите на младината и дел од интелигенцијата.

Настаните на Косово повторно потврдија дека секој национализам е опасен и му е туѓ на самоуправувањето. И албанскиот национализам е непријател со кој се среќававме и во Народноослободителната борба и во текот на нашата социјалистичка изградба. Неговата иредентистичка и сепаратистичка цел ја користеле или ја потхранувале секогаш оние сили на непријателот што секогаш кога имале можност или почувствувале определени наши слабости и колебања, настојувале да ги запрат процесите на нашиот самоуправен развиток.

Периодот од мартовско-априлските демонстрации на Косово до денешен ден претставува период кога сите прогресивни сили, во прв ред Сојузот на комунистите на Косово, се мобилизираа и се ангажираа за надминување на настанатите последици и презедоа организирани мерки за санирање на целата состојба во Покраината. Сигурно е дека веќе денеска можеме да констатираме дека на непријателот му остана стеснет простор за дејствување, но дека уште не е оневозможен, зашто во ред средини и натаму дејствува, користејќи некои наши слабости. Неговата упорност и решителност за дејствување и натаму се пројавува во ред средини. Соочени сме со перманентни акции и обиди да се поткопа единството на народите и народностите на Косово, на СР Србија и на Југославија. И натаму се пројавуваат настојувања и тенденции кај албанската народност да се внесува омраза спрема другите народи и народности, посебно спрема Србите и Црногорците кои се изложени на притисоци за иселување.

Акциите што се присутни сега и што ги преземаат националистите, иредентистите и антисамоуправните и другите националистички елементи имаат цел одржување на една перманентна нестабилност на Косово, а пред сè конфронтација на албанската народност со другите народи и народности, не само во Покраината туку и во

СР Србија и Југославија. Тие се стремат кон целосно разбивање на братството и единството и кон попречување на заедништвото, ним им пречи динамичниот развој на Косово. Тие се стремат кон попречување на тој развој. Со овие акции се обидуваат да ги замаглат идејно-политичките определби на најголемиот дел од масите, во прв ред на албанскиот народ и во таа смисла тие настојуваат да проповедаат и да наметнуваат, да внесуваат омраза, да сејат недоверба спрема другите народи и народности, а во рамките на својата националност да негуваат лажно единство и наводно дека создаваат национална кохезија. Тие акции, без секое сомнение, се насочени кон загрозување на независноста и територијалниот интегритет на СФРЈ, кон нејзино компромитирање во светот, т.е. тие се стремат смислено да го компромитираат политичкиот систем на социјалистичка Југославија, да го компромитираат нашиот систем на самоуправување.

Денеска реакционерниот карактер на нивните акции се пројавува во нови облици на дејствување, помогнат со грубата антијугословенска пропаганда и со други активности од Албанија, што дојде особено до израз во истапувањето на Енвер Хоџа на неодамна одржаниот Осми конгрес на Албанската партија на трудот. Тие ја компликуваат и ја отежнуваат и инаку доста сложената ситуација на Косово, што ја наметнува потребата од енергична борба за остварување на задачите што стојат пред Сојузот на комунистите во наредниот период. Јас не би говорел за карактерот на ова, зашто другарите, и другарот Миниќ и другите, опширно говореа за истапувањето на Енвер Хоџа на Осмиот конгрес на Партијата на трудот. Паролата на албанскиот национализам содржана во паролата „Косово-република" секако и натаму има цел: промена на косовската автономија во рамките на Социјалистичка Република Србија и на Социјалистичка Федеративна Република Југославија. Поради тоа е неопходно да се истакне дека до контрареволуционерните настани на Косово не дојде поради премногу или премалку самостојност, односно поради автономијата, поради автономијата на Покраината, туку напротив, поради свесното и намерното нивно предизвикување од страна на непријателите на нашата социјалистичка заед-

ница, при што определени околности и посебно некои наши грешки, пропусти и опортунизми им оделе на рака.

Како што национализмите не се карактеристични за одделни нации, така ни албанскиот национализам не е карактеристика на албанската народност, туку на определени големодржавни претензии на одделни кругови кои, труејќи ги своите национални и националистички страсти, настојуваат народот да го турнат во огнот за да ги остварат своите контрареволуционерни цели, иако знаат дека никому не му донеле среќа со националината исклученост и изолираност. Поради тоа паролата „Косово-република" и стремежот на непријателот за етнички чисто Косово и на оние што се залагаат за такво нешто се на исти позиции со нацистите кои ја застапуваат теоријата за виши и нижи раси. Од тие причини овие пароли се израз на најортодоксниот национализам и се длабоко контрареволуционерни, но морам да кажам дека се многу опасни за единството на нашава земја и за единството на народите и народностите на Косово.

Акцијата на Сојузот на комунистите на Косово и на другите организирани субјективни сили во Покраината даде значајни резултати, посебно во оние средини во кои поорганизирано и поофанзивно дејствуваат партиските организации и општествено организираните сили на Социјалистичкиот сојуз, на Сојузот на младината, Синдикатот, Сојузот на борците и други. Тој факт за нас, како што веќе е истакнато, е многу значаен со оглед на тоа што националистите и иредентистите, во соработка со разновидни надзорешни непријатели, долго и перфидно се подготвувале за контрареволуција. Но, како што знаеме, тие не успеаја во тие свои планови, не успеаја тие свои планови до крај да ги изведат и да ги реализираат.

Меѓутоа, резултатите на нашата борба ни од далеку не се задоволувачки и ситуацијата уште е обременета со крупни проблеми што е неопходно да се решаваат упорно и на поинаков начин. Ова поради тоа што има средини во кои е присутна инертност, опортунизам, фамилијарност и други негативни појави кои дејствуваат спротивно на акциите на Сојузот на комунистите. Во таквите средини мошне бавно се одвива започнатата политичка диференцијација и поради тоа мора да се каже дека Сoју-

зот на комунистите на Косово во сите средини со сопствената организираност и оспособеност не успеал да ја совлада сложеноста на условите во круговите во кои дејствува.

Недоволната ангажираност и самоиницијативност во согледувањето на вистинската состојба на работите доведуваат до појави на либерализам, опортунизам, неработа, јавашлак, неодговорност, со еден збор до дефанзивни движења. Со тоа и натаму албанските националисти и иредентисти користат простори за своето дејствување во ваквите средини. Непријателот посебно сака да даде на знаење дека не мисли да престане со акциите започнати во март оваа година. Неговите акции се концентрирани врз создавање неспокојство и немир меѓу работните луѓе и граѓаните, со што се загрозува нивната лична безбедност и нивниот имот. Мислам дека иселувањето на Србите и Црногорците е едно од многу сложените прашања и проблеми и дека во овој политички момент тоа заслужува посебно внимание, за што овде веќе стана збор. И не само овде, за тоа посебно расправаше и Покраинскиот комитет, а и во Претседателството на Покраинскиот комитет тоа посебно се разгледуваше.

Мислам дека оваа појава бара, пред сѐ, подлабоко согледување на сите факти и околности непосредно врзани за овие движења кои инаку имаат посебна димензија. Во совладувањето на оваа појава која, не случајно, добива широки размери, неопходни се брзи, ефикасни и трајни мерки на сите прогресивни сили, во прв ред на Сојузот на комунистите, но исто така и на сите органи на власта кои со своите законски мерки можат да дејствуваат превентивно и репресивно.

Во борбата за запирање на ова иселување, од една клима што сега е создадена кај српското и црногорското население, има уште многу вербализам. Не ни недостасуваат определби, изјави, говори, но ни недостигаат повеќе конкретни акции токму таму каде што сето тоа се случува. Уште не сме успеале околу овие појави да се ангажираат основните организации на Сојузот на комунистите, да се ангажира Социјалистичкиот сојуз, што сега е иницирано во последниве месеци, а што е мошне важно поради тоа што се поставува прашањето кој треба да им

гарантира на овие луѓе сигурност, ред, мир во социјализмот. Доколку тие не би виделе гаранција на својата сигурност во Сојузот на комунистите и во другите организирани социјалистички сили, во самите албански комунисти, тогаш многу бавно ќе ја надминуваме оваа појава. Ангажираноста на Сојузот на комунистите на Косово, со целосна помош од Сојузот на комунистите на Србија и од Сојузот на комунистите на Југославија, чии акции и заклучоци придонесоа за извесно санирање на постојната ситуација, за што придонесе и поддршката на сите народи и народности на нашата заедница, отворен е фронт на Косово, широк фронт во борбата против непријателските сили, во разобличувањето и спротивставувањето на нивната политика и нивните намери. Во таа офанзива имавме успех, но како што веќе наведов, и определени отстапувања, недоследности, недоречености, за што Покраинскиот комитет и даде свои оцени.

Меѓутоа, мора да се истакне дека сето она што го оценувавме, не успеавме до крај да го спроведеме. Добро, не треба ни да се чуваат илузии дека сето тоа можеме да го спроведеме, и таа ситуација ни ја наметнува констатацијата дека борбата ќе биде долготрајна, долгорочна, уште повеќе што непријателската индоктринација зафати голем број луѓе во сите општествени структури, за среќа најмалку кај работничката класа.

Платформата што ја разгледуваме денеска укажува на патиштата и правците за надминување на сложените ситуации, укажува на тоа дека Сојузот на комунистите на Косово, со помош на Сојузот на комунистите на Србија и на Југославија, ќе мора да направи напор, според моето мислење, во два правца:

Прво, уште побргу да ја санира создадената состојба и да ја нормализира во сите средини и на сите места во Покраината, со зајакната борба против непријателот.

Второ, врз оваа Платформа и врз заклучоците на ЦК на Сојузот на комунистите на Југославија, ЦК на Сојузот на комунистите на Србија и врз Акционата програма на Сојузот на комунистите на Косово да продолжи уште посилна битка за придобивање на масите, посебно на младите, за натамошниот развој на самоуправување-

то, за развој и негување на традициите на заедништвото, за јакнењето на братството и единството и на рамноправноста на народите и народностите кои живеат на Косово, а чии односи се доста нарушени со оглед на тоа што на овој план, како што истакнав, непријателот имаше најмногу успех.

На Косово кај масите мораме да ја добиеме битката политички. Тоа се основните определби на Сојузот на комунистите на Косово, за кои се определи и се бори. Сето тоа бара помасовна, поорганизирана идејно-политичка работа во прв ред во Сојузот на комунистите на Косово, а потоа и во другите општествено-политички организации.

Сакам да нагласам дека сѐ уште во ред средини на Косово не сме успеале во целост да им ја разјасниме на масите политиката, иако има сѐ почести случаи работните луѓе да се носители на акцијата во разобличување на непријателските акции и разни обиди. И натаму останува проблемот на идејно-политичкото и кадровското зајакнување на Сојузот на комунистите, на отстранување на опортунистите, колебливците, неактивните членови од неговите редови и тој ќе биде присутен сѐ додека не се изврши вистинска диференцијација во Сојузот на комунистите на Косово во сите средини и на сите нивоа, но не само со вербално изјаснување за тоа кој за што е, туку со акција Сојузот на комунистите на Косово да се оспособи за успешно противставување на волку сложената политичка, но не само политичка, туку и економска ситуација што е присутна во Покраината.

Се согласувам со мерките што ќе ги преземе Претседателството на Покраинскиот комитет, а за кои овде говореше другарот Синан Хасани. Меѓутоа сакам да истакнам дека немаше доволно доследност како на ниво на Покраината, така и во општинските и во основните организации на Сојузот на комунистите, во спроведувањето на утврдената политика од Акционата програма на Покраинскиот комитет на Косово, особено на оној дел што се однесува на одговорноста. Не се повлечени вистински потези во расчистувањето со сите оние што придонесле за ваквата ситуација, а слабостите лежат, во прв ред, врз нас, зашто сѐ што дојде однадвор е резултат на

нашата небудност и недоследност, макар што во ниеден момент не треба и не смееме да ја потценуваме активноста на надворешниот непријател посебно активноста на НСР Албанија. Со други зборови, влечеме некои половични потези при сменувањето на луѓето одговорни за настанатата состојба. Едни се сменувани, без да им е кажано зошто се сменувани, други останаа на определени функции, без јавно да е кажано зошто се на тие функции, а трети се сменувани, па им се давани нови функции. Сето ова во доволна мера не ја врати довербата на масите ниту значеше гаранција дека ќе се надмине постојната состојба. Мораме многу порешително да се залагаме за доследно спроведување на заклучоците на Централниот комитет на Сојузот на комунистите на Југославија за одговорноста, како колективната така и поединечната.

Оцените изнесени во Платформата за општествено-економскиот развој на Косово, во повоениот период и во изминатиот среднорочен план, а особено резултатите во оваа година, укажуваат на сета сложеност и тежина на проблемите со кои е соочено стопанството на Косово. Може да се констатира дека во овој период Косово оствари брз развој и тоа како благодарение на сопствените сили, исто така и на разбирањето и солидарноста, т.е. на доследната политика на Сојузот на комунистите на Југославија и на помошта од југословенската заедница. Резултатите се видливи за сите, освен за оние што не сакаат да ги видат тие резултати. Иако оваа Покраина сè уште спаѓа во редот на најмалку развиените подрачја во рамките на Југославија, за тоа придонесоа крајно присутните објективни тешкотии, зашто наследивме неразвиена или најслаба материјална основа од која стартувавме, но исто така и нашите субјективни слабости влијаеја врз недоволното зголемување на стапката на пораст во повоениот период во таа смисла што не ја намаливме разликата меѓу развиеноста на Косово и другите делови на нашава земја, за што се определувавме во нашата политика.

Но, тоа не значи дека не се постигнати крупни резултати во општествениот, економскиот и културниот развој што се изнесени во Платформата и кои исто така на сите нас ни се познати. Не само на форумите, туку и

во јавноста често ги истакнувавме овие резултати, но сигурно недоволно. За постојните проблеми говоревме посебно при донесувањето на општествените планови и на некои крупни одлуки, истакнувани се особено релативните разлики што се евидентни и присутни, но мора да се каже и повеќе да се истакне дека апсолутниот развој на Косово постојано одеше напред. Кога сум при тоа, треба да нагласам дека е водена развојна политика која донекаде беше и условена од постојните извори, ресурси, суровини и други природни богатства на Косово, и дека тоа, сакале или не, доведе до поголеми вложувања во објекти и инфраструктура, што бараше големи средства а со тоа и подолг рок на траење на изградбата, а многу низок степен на вработеност. Но, сепак е позитивен фактот што во последно време истовремено е создадена добра основа за развој на преработувачки објекти врз основа на сопствени, а не врз увозни суровини и веќе таквите определби даваат определени резултати. Кога го говорам ова, мислам на она што го направи Трепча со своите суровини, со оловото, цинкот, среброто и др.

Сигурно е дека врз развитокот на Косово доста влијаеја и инфлаторните и другите движења кои особено се присутни во последно време и кои посебно се одразуваат врз Косово кое се развива, главно, со средства на поширокатa заедница и со средства од меѓународни кредити, зашто средствата од Фондот учествуваат во инвестициите на Косово со над 60 насто, а со 92 насто од тоа учествуваат средства однадвор. Сопствената акумулација на стопанството на Косово изнесува вкупно 8 отсто, што е многу неповолно за стопанството и што го доведе стопанството на Косово до големи проблеми, во прв ред до многу висок степен на презадолженост, оптоварување со ануитети, со камати и со сѐ друго. Сигурно, Сојузот на комунистите на Косово сето ова не го потценувал, но ниту пак успеал да ги совлада сите тешкотии, на што во прв ред влијаеле субјективните слабости што се гледаат во ниската производност, неодговорниот однос спрема работата, некористењето на средствата на трудот, недоволното користење на капацитетите, неповолните ефекти од примената на современата технологија, слабата кадровска политика и структура, што сѐ заедно резултира-

ло во ниска акумулативност на стопанството и незадоволително користење на постојните капацитети.

Сакам да го кажам и тоа дека покрај сите овие субјективни слабости еден од основните проблеми беше застојот во развојот на самоуправувањето. Мислам дека во Платформата се истакнува тоа – немаше доволно напори за потпирање врз сопствените сили. Сигурно е дека таа констатација е точна, но исто така мислам дека во доволна мера не сме го оствариле ни поврзувањето и заедништвото со другите. Поголем дел од изнесените проблеми на Косово се од ургентна природа, и кон нивното решавање треба да се пристапи веднаш. Разрешувањето на некои, исто така, мошне значајни прашања бара подлабоко истражување и интензивна долгорочна и општествено-политичка, организациона и економска активност.

Централно прашање за натамошниот развој на Косово е развојот на самоуправувањето и улогата на работниот човек во тој процес кои во суштина влијаат врз односите во производството и врз натамошниот материјален развој на Косово. За отстранување на причините за заостанување на развојот на самоуправувањето на Косово неопходно е политички поупорна и порешителна акција отколку во другите средини. Тоа истовремено е и класно и национално прашање. Без развојот на самоуправувањето нема ни соодветно решение на националното прашање ни натамошен развој на рамноправноста и заедништвото.

За таа цел, еден од основните правци на дејствување е и јакнењето на принципот на здружување на трудот и средствата, поврзувањето со другите подрачја на земјава врз основа на заеднички вложувања, интереси и одговорности. Врз остварувањето на оваа задача покрај целосната ангажираност на здружениот труд на републиките и на САП Војводина, неопходна е превосходна ангажираност во акциите и создавање услови од страна на социјалистичките сили и здружениот труд на Косово, со што неминовно мора да се надмине постојната затвореност на Покраината спрема другите, но и на овие подрачја спрема Косово. Особено е важно обострано интензивно ангажирање на големите стопански системи и на бан-

ките и на социјалистичките републики и САП Војводина, од една страна, и на САП Косово, од друга страна. Притоа покрај материјалната помош, посебно е важно заемното давање и на разни видови техничка помош, размена и усовршување на кадрите, пренесување искуства од работата и работењето и слично. Засега овој процес бавно се одвива.

Ефикасното користење на расположливите капацитети на стопанството на Косово, исто така, е едно од централните прашања на неговиот иден развој, што во прв ред бара реконструкција и модернизација на постојното стопанство заради неговото оспособување за подобро користење на постојните капацитети, поголема производност и повисок степен на ефикасност и рентабилност на работењето. Во врска со тоа треба да се истакне и фактот дека на овој план во Покраината постојат и примери за успешно работење, а особено во организациите што се поврзале и ги здружиле трудот и средствата со сродни организации од другите краишта на земјава, а посебно од СР Србија.

Нацртот на општествениот план за развој на Косово до 1985 година е определен со развојот на преработувачката индустрија, земјоделството, туризмот, услугите и малото стопанство и тоа заради побрза измена на структурата на стопанството, зголемување на доходот и продуктивно вработување.

За остварувањето на ваквата ориентација во прв ред е потребно критичко преиспитување на сите инвестиции, што се во тек, како и на проектираните инвестиции, што всушност се прави на Косово. Изостанувањето на ова критичко преиспитување може да го доведе во прашање предвиденото темпо на стопанскиот пораст, на вработувањето, вкупниот процес на преструктуирањето на стопанството и на другите основни цели и задачи на општествено-економскиот развој на Покраината.

Стапката на инвестициите на Покраината во изминатиот период, нивната структура, начинот на финансирањето, високите пречекорувања, а посебно решавањето за инвестициите, би требало да доживеат суштествени промени, како во поглед на одлучувањето така и во поглед на обемот, на структурата и на изворите на финан-

сирањето, за што на Косово исто така се преземаат определени мерки. Во оваа област е потребно крајно рационално користење на расположливите средства, нивна насоченост кон здружување на трудот и средствата, заострување на одговорноста за нивното ефикасно користење и енергично сузбивање на сите досега пројавени слабости во оваа област.

За разрешувањето на актуелните проблеми на натамошниот стопански развој на Косово посебно значење ќе има и донесувањето на договорот за посебните мерки за остварување на политиката за најбрз развој на Покраината до 1985 година, при што мора да се вложат максимални напори и разбирање за неговото што побрзо донесување. Бидејќи нивото на развојот на Косово не е материјално покриено, а степенот на задолженоста достигна критични размери, потребно е да се забрза и донесувањето на договорот за здружување дел од средствата на Фондот на Федерацијата за кредитирање на побрзиот развој на недоволно развиените републики и Покраината Косово.

За надминување на сите изнесени натрупани проблеми, како и за решавање на наведените и на виталните прашања во натамошниот развој на Косово, потребно е во прв ред да се отстранат многуте наброени субјективни слабости, и тоа не со вербално изјаснување туку со акција и конкретна одговорност. Материјална основа и услови имаме, а излезот од постојните економски и политички тешкотии е во решавањето и неминовното отстранување на постојните слабости. Затоа е потребно на Косово да јакне идејно-политичката борба против либералистичко-етатистичките сили и против сите слични однесувања кои ги девалвираат нашите успеси и го обвинуваат нашиот систем.

Нашата активност на Косово мора да оди во правец на јакнење на самоуправувањето, на јакнење на материјалната состојба, борбата против неработата, трошењето на она што не е заработено, поголема одговорност спрема средствата и работата, поголема организираност и поголема отвореност спрема стопанството и здружениот труд на целата заедница, а што сè заедно ќе придо-

несе за остварување на политиката за економска стабилизација.

Политичкото расположение, економската ситуација и воопшто состојбата на Косово многу ќе зависат од тоа колку ќе успееме да ги совладаме бројните објективни, а пред сè, субјективни слабости, што со право го очекуваат и го бараат нашите работни луѓе и граѓаните.

Сите прогресивни сили, а посебно Сојузот на комунистите на Косово, се окупирани со тоа како да се промени постојната состојба и начинот на остварување на нашата политика во Покраината, од кадровската политика до функционирањето на самоуправните органи, демократизацијата на односите и на сè она за што се говори во Платформата.

Одговори на овие и на многу други исто така важни прашања Сојузот на комунистите на Косово ќе мора да најде не само за да може да ги констатира, туку неговото дејствување да содржи и поглед во иднината и отворање перспектива, со што на непријателските сили ќе им се стесни просторот и ќе им се оневозможи нивното дејствување во широките народни маси, меѓу работните луѓе и посебно меѓу младитс генерации.

Разгледувањето и усвојувањето на оваа Платформа е чекор напред за санирање на состојбата на Косово. Меѓутоа, нејзиното спроведување допрва ни претстои. Веројатно и овојпат ќе бидеме соочени со обиди за девалвирање на нејзините правци и акции, но тоа нас уште повеќе нè обврзува на зајакната будност, на натамошен развој на механизмот на социјалистичкото самоуправување, подоследно спроведување на политиката на национална рамноправност, јакнење на братството и единството и заедништвото на сите народи и народности во Социјалистичка Автономна Покраина Косово, во Социјалистичка Република Србија и во Социјалистичка Федеративна Република Југославија.

МИЛАН ПАВИЌ:

Предложената политичка Платформа претставува добра основа за сестрана идејно-политичка активност на Сојузот на комунистите и на сите организирани социјалистички сили во развојот на социјалистичкото самоуправување, братството и единството и заедништвото на Косово. Нејзиниот аналитички дел им овозможува на сите работни луѓе на Косово и на целата наша заедница целосно разбирање на причините и последиците од развојното дејствување на непријателските сили на Косово, а акциониот цел укажува што треба да се прави да се отстранат причините и тешките последици од непријателското дејствување на иредентата.

Денес е сосема очигледно дека ескалацијата на албанскиот национализам на Косово е резултат од повеќегодишното организирано дејствување на непријателот кој успеа во еден дел од интелигенцијата, студентската и средношколската младина, кај извесен број граѓани и млади луѓе да предизвика колебање, да ги заведе и да ги мобилизира со националистичките пароли. Токму поради дејствувањето во подолг период и отстапките што ги правеа Сојузот на комунистите и другите организирани социјалистички сили на Косово и со навлегувањето на национализмот и во нивните редови се постигнати нарушувања во меѓунационалните и општествените односи за чие отстранување ќе биде потребна стрплива и долготрајна идејно-политичка работа на Сојузот на комунистите и на сите организирани социјалистички сили на Косово, во Србија и во целата наша заедница.

Иако Платформата внимателно и сестрано ги анализира сите аспекти на кризата на Косово јас би укажал на некои што ги сметам за најважни. Нема сомневање дека:

Прво, потфрли идејно-политичката водечка улога на Сојузот на комунистите и активноста на другите организирани социјалистички сили.

Второ, присутните елементи на кризата на самоуправувањето што е изразено во јакнењето на етатистичката улога на државно-политичките структури, специјал-

но преку дистрибуцијата на средствата за развој и преку застој во развојот на социјалистичките самоуправни односи, со сведување на улогата на работните луѓе во здружениот труд на управување на средствата за проста репродукција.

Трето, расчекор во вложувањето средства за развој меѓу материјалната сфера и општествената надградба, на штета на материјалната сфера.

Четврто, недоволно потпирање врз сопствените сили, недостиг на сопствена одговорност за својот развој, а земање помош на пошироката општествена заедница како дополнително поттикнувачки работи, изградба на соодветна општествена свест.

И петто, и покрај релативното заостанување, апсолутно земено, на Косово е постигнат значаен напредок во материјален, културен, образовен итн. поглед, што требаше да се користи во идејно-политичката и пропагандната активност постојано афирмирајќи ги оние социјалистички вредности што го овозможија тој напредок. Социјалистичкото самоуправување, братството и единството и рамноправноста на народите и народностите, нивната солидарност искажана преку политиката на порамномерен развој и разместување на производните сили во земјава, независната позиција на Југославија во меѓународните односи, неврзаната политика која ни овозможува сестрана соработка со сите земји во светот и тн. што во добар дел изостана.

Најважно е сега, на линијата на Платформата да продолжи и натаму да се развива интензивната идејно-политичка активност на Сојузот на комунистите и на сите организирани социјалистички сили. Таа активност треба да биде сестрана и сеопфатна и треба во себе да го носи идејно-политичкото разграничување или, како што велиме, диференцијата. Меѓутоа, сепак постојат сфери во кои успесите имаат мултипликативно позитивно дејство и мислам дека во целосниот фронтален зафат на тие сфери треба да им се посвети поголемо внимание и да се осигури посилна концентрација на активноста и во САП Косово и во целава земја. Тоа, според моето мислење, прво се општествено-економскиот развој на Социјалистичка Автономна Покраина Косово и на самоуправ-

ното поврзување на здружениот труд во Покраината и во земјава. Второ, развојот на социјалистичкото самоуправување. Трето, развојот на братството и единството и заедништвото на народите и народностите што живеат во Покраината. Четврто, активност и бескомпромисна борба на идеолошки фронт со носителите на национализмот и иредентизмот. И петто, остра конфронтација со непријателските сили и организиран систематичен отпор на обидите за мешање отстрана, од странство. Се разбира дека успехот може да биде целосен само тогаш ако се развиваат сите активности предвидени со Платформата. Но успесите во овие сфери на општествениот живот што ги наведов ќе овозможат полесно совладување на сите други проблеми.

Од сите тие многу значајни прашања за политичката стабилизација на Косово сакам пошироко да говорам само за едно од нив, за некои мои погледи на општествено-економскиот развој на Социјалистичка Автономна Покраина Косово и за нужноста од самоуправно поврзување на здружениот труд на Покраината и на другите социјалистички републики и Социјалистичка Автономна Покраина Војводина во функција на нејзиниот побрз развој и поусогласениот развој на целава земја. Непријателот не е ни малку наивен. Го избра за својата акција за нас многу неповолниот момент гледајќи од економски аспект. Неговата контрареволуционерна акција оди напоредно со јакнењето на економските тешкотии на многу клучни сектори на нашето стопанство, што објективно ќе го забави нашиот развој во догледна иднина.

Затоа комунистите и работните луѓе на Косово имаат пред себе посложени и потешки задачи од нас другите. Мораат паралелно да се борат за разобличување на целите на контрареволуционерните сили за нивно елиминирање од политичкиот живот, за политичка стабилизација. Потоа, за економска стабилизација на покраинското стопанство и забрзан развој на Покраината.

Се разбира, јас ги истакнувам вонредните задачи што ги наметнува денешната ситуација, а редовните задачи во општествениот, економскиот, културниот и политичкиот живот остануваат секојдневна грижа. Нема сомневање дека нашите противници воопшто, па и на

Косово, настојуваат да ги искористат нашите слабости, нашите слаби точки. Денес сигурно најранливи сме на подрачјето на економијата. И затоа прашањето на битката за економска стабилизација и рамномерен развој е една од најважните точки на нашата политичка борба воопшто и на Косово посебно. Ние во ставот на Петнаесетата седница на ЦК кога расправавме за идејно-политичките основи на развојот на земјава во периодот 1981–1985 година, во општествениот план на Југославија за тој период се определивме за забрзан развој на недоволно развиените републики и за најбрз развој на Косово.

Мислам дека тоа е добра ориентација и оти сега станува збор само за тоа таа девиза за најбрз развој на Косово и најбргу да ја материјализираме, да ја преточиме во практика, во дело. Значи, во нешто што ќе им отвори нови перспективи на младите генерации во Покраината и ќе претставува нов фактор за мобилизација на сите, а посебно на младите луѓе на курсот на Сојузот на комунистите, развојот на социјалистичкото самоуправување, братството и единството и заедништвото. Тој забрзан материјален развој е во тесна врска со развојот на социјалистичките самоуправни и општествено-економски односи.

Имено, денеска сосема е јасно дека таквиот развој може да се оствари само врз основа на самоуправно поврзување и здружување на трудот и средствата во Покраината и самоуправно поврзување и здружување на трудот и средствата на организациите на здружениот труд од Покраината и другите социјалистички републики и Социјалистичка Автономна Покраина Војводина. Тоа исто така е најдобар начин за оспособување на здружениот труд да ја преземе непосредната доминантна улога во располагањето со целокупните средства во општествената репродукција во Покраината и во нашето општество во целина; на тој начин да осигури решавачко влијание и врз сферата на политиката, културата, образованието итн. што сигурно ќе придонесе за разбивање на утврдувањето на национализмот и иредентизмот. Ние повеќепати предупредивме посебно на Петнаесеттата и на Дваесет и првата седница на ЦК дека економското затворање во републички и покраински граници, гле-

дајќи долгорочно е сопирачка на развојот, и извор на различни идејни струи спротивни на политиката на Сојузот на комунистите, како што е национализмот итн., и дека ефикасното функционирање на единствениот југословенски пазар е важен конститутивен елемент на политичката и економската стабилизација и развој. Така и забрзаниот економски развој на Социјалистичка Автономна Покраина Косово може да биде успешно остварен само со целосно меѓусебно отворање на здружениот труд од сите социјалистички републики и Социјалистичка Автономна Покраина Војводина и здружениот труд на Социјалистичка Автономна Покраина Косово.

На таа линија во здружениот труд мора да се оствари природна циркулација на средствата, стоката, технологијата, знаењата, кадрите итн. Административните граници не смеат да бидат пречка за природниот развој на општествената поделба на трудот и врз неа заснованите производно-технолошки основни и самоуправни врски опредметени во самоуправно поврзаниот систем на здружениот труд во земјава кој наполно ги афирмира националните индивидуалности во републиките и покраините и истовремено претставува отелотворување на нераскинливото заедништво, братство и единство врз основите на социјалистичкото самоуправување. Насочувањето на 50 насто средства за развој на стопански недоволно развиените републики и Социјалистичка Автономна Покраина Косово преку ангажирање на здружениот труд на развиените републики и Социјалистичка Автономна Покраина Војводина во реализацијата на развојните проблеми на Косово е конкретен чекор и добра основа за самоуправно поврзување на организациите на здружениот труд за повисок степен на општествена поделба на трудот, за јакнење на материјалната основа на социјалистичкото самоуправување и за натамошен развој на социјалистичките самоуправни и општествено-економски односи и за остварување на ставот за најбрз развој на Косово.

Оваа ориентација ќе придонесе за менување на структурата на вложувањата што ќе влијае за подобрување на стопанската структура. Имено, целосна предност кај новите вложувања треба да им се даде на производ-

ните делови што здружениот труд сигурно сам ќе го преферира, а целокупниот училиштен центар треба да се приспособи кон потребите на здружениот труд во материјалната сфера. Во тој поглед треба да се осигури понепосредна самоуправна поврзаност на организациите на здружениот труд од материјалното производство со организациите на здружениот труд од образованието. Таквата ориентација ќе влијае и за менување на наставните програми и планови и за целокупно свртување на училишниот систем кон вистинските потреби на животот и развојот. Во здружениот труд на СР Хрватска е развиена интензивна активност на подрачјето на планирање на заедничкиот развој на производните капацитети во САП Косово врз основите на самоуправно поврзување и здружување на трудот и средствата. База за таа активност претставува здружувањето на трудот и средствата врз основа на 50 проценти придонес за развој од кои здружениот труд на СР Хрватска издвојува 42,6 проценти за осигурување на најбрзиот развој на Косово. Овие средства во 1981 година се ценат на околу милијарда и 740 милиони динари, или вкупно во периодот 1981 – 1985 година на 8 милијарди и 280 милиони динари, врз база на растот на општествениот производ на стопанството на Хрватска и цените од 1980 година. Тоа се значајни почетни средства за натамошно здружување на трудот и средствата засновани врз ангажирање и на другите развојни потенцијали на Косово и на Хрватска.

Досега е изразен интерес за здружување на трудот и средствата заради вложување во развојот и на суровинските ресурси и повисоки фази на преработка до изградба на комплетни капацитети за производство со користење современа технологија, човечки потенцијал, проектни организации, инженеринг, знаења и современа организација на работењето. Најзастапени гранки се: црната и обоената металургија, металопреработувачката индустрија, машиноградбата, енергетиката, електроиндустријата, хемиската индустрија, прехранбената индустрија и некои други. Моментално над 30 организации на здружениот труд од СР Хрватска предлагаат и усогласуваат со соодветни организации на здружениот труд од САП Косово 28 програми. Од тоа може да се смета

дека 10 програми се усогласени и обострано прифатени. Нивната вредност на вложувања изнесува околу 4 милијарди динари, а ќе се оствари до 1985 година и ќе се вработат над две илјади нови работници. За да осигуриме и навистина непосредна комуникација на едните и на другите организации на здружениот труд ние се договоривме во Стопанската комора на Хрватска носител на активноста, односно на координацијата за сите организации што се заинтересирани за здружување со организациите на здружениот труд од САП Косово, да биде една од нашите сложени организации, во овој случај сложената организација „Ѓуро Ѓаковиќ". Меѓутоа, меѓу организациите на здружениот труд чии програми се усогласени се наоѓаат „Ѓуро Ѓаковиќ", „Југотурбина", „Кромос", „Муња", ИНА „Јосип Краш", „Пољоопскрба" итн.

Настојувањата во дефинирањето на програмите беа насочени кон она производство што во себе покрај доходовност, рентабилност, економичност итн. носи технолошки напредок, бара висококвалификувана и високостручна работна сила, значи, што утре ќе биде јадро од кое со дејност и соработка со другите делови на здружениот труд во земјава ќе продолжи интензивен развој.

Денес САП Косово располага со значајни стручни потенцијали што можат да примат и натаму да развиваат најсовремена технологија. Кон тоа треба да се приспособуваат и насочуваат програмите за развој и за здружување на трудот и средствата за нивна реализација. Уверен сум дека најдобар придонес на Сојузот на комунистите од другите републики и САП Војводина на другарите од Сојузот на комунистите на Косово и другите организирани социјалистички сили на Покраината ќе биде даден ако сите се заложиме програмата за најбрз развој на Косово наполно да се оствари во овој среднорочен план и ако им дадеме соодветна поддршка во борбата за економска стабилизација и развој на социјалистичкото самоуправување и здружениот труд. Сигурен сум дека го делам вашето мислење ако кажам оти денес е поважен секој конкретен практичен чекор отколку стотина прогласи. Затоа оваа Платформа би требало да биде обврска за сите нас да дадеме свој придонес за стабили-

зација на условите на САП Косово посебно на економски план, со разбирливо најголем товар што мора да го понесе Сојузот на комунистите на Косово и на Србија.

ДРАГУТИН МАРКОВИЌ:

Платформата што треба да ја усвоиме денеска е сеопфатен документ кој подлабоко ги анализира причините и последиците од контрареволуционерните настани на Косово и перспективите за долгорочно рашавање на проблемите за кои станува збор.

Документ од таков карактер, насочен кон ангажирање на најшироките маси на работните луѓе и граѓаните на Косово и на целава земја, денес му е потребен на Сојузот на комунистите на Југославија, потребен е за јакнење на неговата акциона способност и авторитет. Платформата има исклучително значење за акција на самото Косово. Таа, според мое мислење , мора да биде основа за нов полет, акција, нов чекор во акција, насочен кон јакнење на решителноста и кон развивање долгорочна акција за надминување на сите последици од контрареволуционерните настани и за развој на социјалистичкото самоуправно заедништво.

Затоа ја поддржувам Платформата и сигурен сум дека таа ќе биде многу добро прифатена во членството на Сојузот на комунистите и кај сите работни луѓе. Во досегашната акција на сите субјективни сили на Косово се постигнати определени резултати. Тие резултати никој ниту сака, ниту може да ги смали и треба да се истакнуваат во сите средини. Меѓутоа, мораме и таа акција критички да ја анализираме, да поставиме прашање што треба да се направи таа да биде подетаљна и поефикасна. Од друга страна, како што се истакнува со право, непријателот и натаму дејствува, присутен е и не се повлекол целосно. Мораме, тргнувајќи од тоа, да го отвориме прашањето на нашата натамошна акција, нејзините правци и карактер, акција што ќе води кон зацврстување

и натамошен развој на социјалистичкото заедништво на Косово и кон целосен пораз на непријателот. На тоа и е посветена и Платформата. За таква акција е неопходна критичка анализа на основните причини, а пред сè на слабостите на субјективниот фактор кои создадоа услови за онолку широк настап на контрареволуционерните сили на Косово.

Кога станува збор за причините, мислам, пред сè на етатистичко-бирократските односи, замаглување на границите меѓу националната афирмација и национализмот, подлегнување на влијанието на националистичката свест и идејната и друга пасивност на Сојузот на комунистите и на другите социјалистички сили. Во однос на причините за слабостите на субјективниот фактор, мислам дека нема доволно јасна и прецизна критичност во акцијата што се води на Косово. Нема ни самокритичност од оние од кои би морало да се очекува. Зошто е тоа важно? Затоа што без тоа нашата натамошна акција не може да биде бојна. Тешко е целосно да се ангажираат сите работни луѓе и граѓани. Јасната и јавна критика на погрешната ориентација на бившото раководство на Косово не ни треба поради самата критика туку поради нашата натамошна акција. Ист е случајот и со одговорноста. Ќе бидам сосема конкретен. Ќе кажам како на овие проблеми се гледа во членството на Сојузот на комунистите од средината каде што живеам и работам.

Партиската организација на Крагуевац, како што знаете, и самата беше соочена со свои проблеми, со лидерско однесување, со задушување на самоуправувањето и со злоупотреба кај дел од раководството во општината. Не мислам да ги споредувам контрареволуционерните настани на Косово со ситуацијата што ја имавме ние. Тоа се неполно различни работи, но токму затоа сакам накратко да го истакнам карактерот на акциите што ги водевме. Според широчината и карактерот на помалку значајни негативни појави, во пресметката со тие појави бевме многу решителни и одевме принципиелно и до детаљ, конкретно го поставивме прашањето за одговорноста. Голем број луѓе сносуваа политичка одговорност и мораа да одат од функциите. Не застанавме на тоа. Го поставивме прашањето: што ја овозможи злоупотреба-

та? Одговорот беше јасен – бирократизмот, задушувањето на самоуправувањето, потиснувањето на влијанието на работните луѓе, непринципиелноста и опортунизмот. На бирократизмот му рековме дека е бирократизам, а на опортунизмот дека е опортунизам.

Значи, се боревме и со погрешната ориентација на бившото раководство, а не само со последиците од таа ориентација. Мислам дека поинаку не може и затоа велам дека мораме да одиме кон критика на ориентацијата која на Косово создаде услови за познатите настани. Тоа го очекува и го бара базата на Сојузот на комунистите, членовите на Сојузот на комунистите во Крагуевац тргнуваат од своето искуство и секое колебање во тој поглед би го примиле многу негативно.

Затоа мораме да имаме предвид дека нашата акција на Косово, нејзините правци и прецизност имаат многу широки последици, се однесуваат на политичката ситуација во сите средини, па и на водечката улога на авторитетот на Сојузот на комунистите. Ќе споменам еден друг проблем. Станува збор за иселувањето на Србите и Црногорците од Косово. Ние тој проблем не можеме да го гледаме само статистички, ниту само преку печатот во кој има и драматизација. Со тој проблем се среќаваме во животот, практично. Луѓето се доселуваат во општините на нашиот регион, или родителите ги запишуваат децата во училишта во нашите општини, а тие остануваат на Косово. Тука, пред сè не станува збор за бројот, дали е тој голем или мал, станува збор за многу тежок впечаток, за атмосферата меѓу луѓето што ги предизвикуваат тие случаи. Секогаш станува збор за конкретен човек, за неговата судбина, а тешкиот впечаток за кој говорам е дел од психолошката, човечка реакција на средината на тие случаи.

Знаеме дека таквите појави сакаат да ги искористат српските националисти. Тоа не смее и нема да се дозволи. Но, мораме да направиме сè да го запреме ова иселување. Тоа не е формално или организационо прашање. Иселувањето е можно да се запре само со најширока акција во практиката за јакнење на заедништвото, братството и единството на сите народи и народности на Косово. Најтешко е тоа што бројот на оние што се иселу-

ваат не опаѓа. Тоа предизвикува незадоволство меѓу работните луѓе и граѓаните. Се бара порешителна критика на таа состојба, идејно расчистување и поголема енергичност во поставувањето на одговорноста.

Паролата „Косово – Република" доста долго е присутна на Косово. Точна е констатацијата дека скоро непречено се развиваше и ширеше и тоа, за жал, под закрила на општествените организации и инстутиции, а посебно во областа на науката, културата и образованието. Наполно се согласувам со другарот Ќулафиќ кога вели дека паролата „Косово – Република" не настанала во главите на младите луѓе, туку во главите на националистите, бирократските врвови и во со нив поврзаниот дел од културната елита. Затоа и мислам дека првите оценки и квалификации за почеток на контрареволуционерните акции тргнувале од главите на тие луѓе, што имаше за последица нерешително покренување вистински мерки за акција на Сојузот на комунистите, на самоуправните и државните органи.

Паролата „Косово – република" сè поочигледно е инструмент за надворешен притисок врз нашава земја. За ваквата оценка не се потребни посебни продлабочени анализи зашто секој чекор, став и настап на Тирана, па и деновиве од Конгресот на партијата на трудот на енверхоџинска Албанија, јасно се огласува и поттикнува контрареволуционерната активност на Косово. Во отсуство на вистинско политичко значење што го заслужија овие националистички пароли и организираната идејно-политичка работа за натамошен развој на братството и единството и социјалистичкото самоуправно заедништво на Косово, му го оставивме на непријателот најзначајното поле за дејствување – да влијае врз формирањето на свеста на дел од младата генерација во духот на националистичката и иредентистичката идеологија. Познати се последиците од таквиот однос. Агресивноста и вандалистичкото однесување на контрареволуционерните елементи покажуваа степен на националистичка затруеност на еден дел од младината и граѓаните и димензија на општествена опасност за единството на Југославија. Досега недоволно широко и суштински се говореше зошто Косово не може да биде Република. Мислам дека

ставовите и аргументите што ги нуди Предлогот на политичката платформа во врска со оваа парола претставуваат извонредно средство за разобличување на нејзината националистичка и иредентистичка смисла. Само тоа нема да биде доволно до колку во секоја работна и животна средина не се развие жива, секојдневна, упорна политичка работа, на решителна пресметка со непријателот на нашето заедништво. Би ја поддржал оценката дека остринатa на проблемите на развојот на Косово не произлегува само од неразвиеноста, туку пред сè, од самата концепција на развојот, што во некои делови беше едностран, нерационален и оптоварен со бирократско-субјективистичко насочување на средствата што не можеа да бидат во функција на решавањето на актуелните економски и социјални проблеми, како што е на пример, високата стапка на невработеност и поврзување на стопанството на Косово со стопанството на другите подрачја на земјава. Овие слабости и грешки придонесоа да се зголеми разликата во развиеноста меѓу Косово и земјава во целина, иако во изминатиот петгодишен план се зголемени средствата на федерацијата за поттикнување на забрзаниот развој на Косово. За оваа оценка е доволно да се видат само резултатите од развојот на земјоделството во изминатите пет години, чија стапка на раст се движеше за 1 насто, па тогаш да се сфати кои развојни тешкотии настануваа поради неостварувањето на плановите на индустриското производство, ниската продуктивност на трудот и неефикасноста на стопанските инвестиции. За позитивна промена на општествено-политичките услови на Косово големо значење има спроведувањето на политиката на економска стабилизација. Тргнувајќи од улогата што ја има здружениот труд во нашево општество, неопходно е да се забрза процесот на поврзување и здружување на трудот и средствата на стопанството на Косово со стопанството на Социјалистичка Република Србија и на Југославија. Во оваа смисла и најновата политика на издвојување, распределба и начин на користење на средствата од Фондот на федерацијата за стопански недоволно развиените републики и покраината Косово, посилно ги истакнува правото и обврската здружениот труд да биде носител на политиката на по-

рамномерен развој на земјава. Интеграцијата на интересите на работничката класа врз доходовни односи претставува најважна алка во развојот на југословенското самоуправно заедништво. Искуствата што ги имаме на овој план, иако се скромни, многу илустративно говорат за значењето на вредноста на непосредното поврзување на здружениот труд од гледиштата на усогласен материјален и самоуправен развој на земјава, нејзината стабилност, виталност и сила во кризни ситуации успешно да ги решава овие проблеми. Извесен број основни организации на здружениот труд на територијата на Социјалистичка Република Србија надвор од територијата на САП со своето непосредно ангажирање, водените економски и класни интереси придонесуваа и за побрз развој на Косово. Посебно значење во тоа имаа и програмите што ги реализираа Заводите „Црвена застава", „Електронската индустрија НИШ", „Прва петолетка", „Гоша" и други организации. Вредноста на интеграцијата на интересите на делови од работничката класа од други подрачја и рамки на општествено-политичките заедници ја покажаа априлските контрареволуционерни настани. Работниот колектив, организацијата на здружениот труд на Заводите „Црвена застава" во Пеќ, решително им се спротивставуваше на обидите на националистите и иредентистите да го придобијат за своите мрачни цели. Овој колектив знаеше кои се неговите вистински интереси, па на акцијата на контрареволуционерите одговорија со зголемено производство и со тоа придонесуваа за смалување на просторот на контрареволуционерната дејност.

Во Социјалистичка Република Србија се вршат подготовки за седницата на Централниот комитет на Сојузот на комунистите на Србија за односите во Републиката. Станува збор за тоа, како што рече денеска во рефератот другарот Кулафиќ, да се спречи подложувањето на автономијата во нешто друго. Секому му е познато дека на Косово беше силна тенденцијата за претворање на Покраината во држава. Станува збор за тоа да се ослободи простор за самоуправувањето, а не за стремежи кон централизација. Развитокот во овој правец не може да се оствари без остра критика на оваа тенденција. Имав по-

треба ова да го кажам зашто мислам дека другарот Душан Поповиќ во своето излагање не ја отвори оваа тема наполно и на вистински начин.

И на крајот уште еднаш би сакал да ја изразам својата целосна поддршка на Предлогот на политичката платформа, зашто сметам дека таа дава големи можости за акција на Сојузот на комунистите и на другите организирани сили за успешно надминување на сложената политичка и економска ситуација на Косово.

МИЛИЈА КОВАЧЕВИЌ:

Пред контрареволуцијата никој не можеше да претпостави, со исклучок на тие што на кој и да е начин имале врска со нејзините подготовки, дека класниот непријател во Покраината може со своето влијание да ги разниша и зафати сите општествени структури и институции. Уште помалку можеше да се очекува дека на Косово е можно, за релативно кратко време, да се покаже толку голема и длабока промена во политичката и во идејната свест на голем број луѓе. А тоа се случи, не само во односите меѓу националностите, туку, исто така, и внатре во одделни националности. Гледано објективно, настана вистинско растројство на комунистичката и на класната свест во редовите на одговорните општествени структури. Се воспостави, во значителна мера, поинаква свест и тоа, во добар дел, и во Сојузот на комунистите, чија идејна и политичка суштина и вистинска смисла е сепаратистичкиот, односно шовинистичкиот и националниот патриотизам, односно националната солидарност чија содржина е сè поголемата национална затвореност и националната исклучивост. Потребно е да се потсети дека некритичкиот национален патриотизам, во условите што постојат во Покраината, мошне лесно, па и логично, кај албанската народност се трансформира во опасен национализам, а кај Србите и Црногорците во тешко излечив шовинизам. И првото и второто се голема опасност за

заедништвото на Покраината, а најповолен терен за непријателско влијание и работа.

Би сакал нешто да кажам што се случува во меѓунационалните односи во Покраината, но не само во меѓунационалните односи, туку и што се случува во рамките на одделни националности, што всушност ја претставува целината и меѓузависноста на вкупните општествени односи и на сегашните настани во Покраината.

Пред сè, треба да имаме јасна претстава за тоа што навистина се случува во Покраината и каква е вистинската состојба со српското и со црногорското население. Сосема е непотребно да се повторува дека и ова население, како и сите граѓани во социјалистичка Југославија, уставно и правно е заштитено. Исто така, не е потребно да се повторува дека на овој план формално се јасни и правилни политичките ставови на политичките раководства во земјата, па според тоа и на политичкото раководство во Покраината Косово. Сето тоа, на прв поглед, е решено и привидно е обезбедено.

Меѓутоа, вистинската состојба во значителна мера е спротивна на напред означените привидни карактеристики. Кај српското и кај црногорското население, (иако не треба да се издвојува и турското), под притисок на националистичката активност на албанските иредентисти се формира свест и чувство на страв дека е загрозено, дека егзистенцијата му е несигурна и дека постојните одговорни и повикани општествени органи не се подготвени ниту оспособени, а досега вистински ниту решени, на тоа население да му ја пружат потребната правна, имотна, лична, односно стабилна животна сигурност. Во тоа е и основната причина што голем број од ова население се определува што побрзо да избега од Покраината, каде било и како било. Во ваква ситуација прилично едноставно е да се разбере дека кај ова население се развива и се формира длабока недоверба, пред сé, во политичките и во општествените структури во Покраината, кај кои не се наидува на решителност ниту пак на вистинска решеност со тоа да се обезбеди сигурен живот. Врз оваа основа во постојан и во сé поопасен пораст е и шовинизмот, и тоа не само во Покраината туку и надвор од неа.

Може да се постави прашањето: за што навистина се работи тука? Овде може да се наведат само некои најбитни елементи. Пред сé, српското и црногорското население, особено таму каде што не живее во поголеми компактни целини туку е измешано со Албанци, е препуштено, во значителна мера, на тешко контролираната агресивна непријателска акција и на разни притисоци од страна на непријателските елементи. Ова претставува една од најглавните форми на дејноста и на тактиката на класниот непријател за остварувањето на колку што е можно поголема нестабилност на вкупната политичка и општествена состојба во Покраината.

Во тоа, можеби, е и најголемата и најтешката неволја што еден дел од раководните кадри од редовите на албанската народност, поради националната заслепеност, доволно не ја гледа и не ја сфаќа длабочината на значењето на ова прашање за судбината на односите и на состојбата во Покраината. Всушност, нивниот сепаратистички и национален патриотизам, чија содржина и смисла не се менува со формалните и пригодни изјави и заклучоци, сè уште не дозволува докрај да ги сфатат вистинските димензии на постојната состојба и положба на Србите и на Црногорците, врз чија основа во најголем дел и се создава општата претстава кај пошироката јавност во земјава за состојбата и за односите во Покраината. Затоа е неприфатлива каква и да е причина дека тоа не е можно да се направи. Кај српските и кај црногорските кадри прилично е присутно сфаќањето дека спомнатата неподготвеност и нерешителност е условена од притаената свест и желба, и покрај формалното изјаснување, дека тие луѓе сметаат оти Косово треба да стане колку што е можно повеќе албанско и етнички почисто. Се разбира, во ова се содржани сепаратистички сметки. Сето ова ѝ е мошне блиско и на непријателската ориентација, макар што со неа и немало некоја непосредна организациона врска.

Сепак, ова е само едната страна од меѓуналните односи во Покраината, која, во крајна линија, дури и полесно се надминува. Имено, многу поважно и значително потешко е да се разгледува и да се оценува, но и да се сфати, па и да се надмине сето она што сега се случува

кај албанската народност, односно, како таа го доживува сето ова што се случува по демонстрациите и контрареволуцијата што не ја сакаше, ниту ја очекуваше значителен дел од албанскиот народ на Косово. Но, тоа не пречеше за оваа народност да настанат многу, пред сè, психички, но и политички тешки и несогледливи последици со траен карактер. Доволно е само да набележиме и да се потсетиме на некои најбитни фактори и настани, кои во сегашниве прилики се од големо значење и влијание за формирањето на свеста и за расположението кај оваа народност, а што се последица на сето она што настапи во Покраината, и надвор од Покраината, по контрареволуцијата.

Пред сè, на најголемиот дел од албанската народност на Косово исклучително тешко му падна неоспорниот факт дека дел од раководната политичка структура, во прв ред од албанска народност, но и други, со својата неспособност и со политичката незрелост, евидентно се компромитира, а уживаше прилично почитување и доверба. Со тоа, кај албанската народност, некои нивни битни кадровски национални вредности се разнишани, па и девалвирани. Сосема е наивно ако мислиме дека обичниот човек Албанец, колку и да натежнува националната свест и националната солидарност, не ја осудува, иако не јавно, својата политички одговорна раководна структура, во тоа чувствувајќи и сопствена загуба, бидејќи е излаган. Водењето на една кратковидна и погрешна политика доведе до тоа непријателот без пречки да може да го подготви и да го организира познатиот изненадувачки разурнувачки удар врз слободната и творечката работа и живот на сите работни луѓе во Покраината, а посебно на албанската народност, која правото на таков живот го стекна и го уживаше првпат во својата долга и мачна историја на ова подрачје.

По сето тоа беше неопходно да се донесе армијата заради заштита и сигурност, односно заради онеспособување на непријателските напади во Покраината, како и заради заштита на нашите граници. Покрај тоа, заради поголема безбедност, мораше да се ангажира бројна милиција и други органи на безбедноста од сите краишта на Југославија. Се разбира, во мирни, во нор-

мални услови, како што се вежби или маневри, толкавото присуство на армија и милиција никому немаше да му пречи. Но, во овие услови, зголеменото присуство на војската и на милицијата неминовно мораше да создаде и да остави посебни психички и политички последици, дури и во свеста на оние што тоа го сметаат како нужно и оправдано.

Но таа околност е присутна кај луѓето како свест и сознание дека не сме единствени, дека не сме организирани и дека не сме оспособени за самостојна одбрана од нападите на класниот непријател. А таквата свест во најмала рака е депресивна и дури во еден долг процес може да стане мобилизаторска.

Потоа, како што знаеме, во Покраината мораа да се извршат бројни апсења и изрекување на мошне остри казни. Сето тоа мораше да остави тешки и длабоки впечатоци, па и национално сочувство кај значителен дел од албанската народност, без оглед на тоа што мнозинството од албанското население не ги одобрува постапките и акциите на осудените, како што не ја одобрува ни активноста на непријателот воопшто. Меѓутоа, сето ова не можеше да помине без прилично широко чувство на депримираност.

Во ваквата ситуација не е без дејство и влијанието што се врши преку печатот и другите средства за јавно информирање врз формирањето на расположението кај албанското население во Покраината. Имено, покрај објективното и оправдано известување за многуте негативни појави и непријателски активности на Косово, има и интонации со кои се врши прилично тежок спонтан притиск кој предизвикува притаен отпор кај значителен дел од припадниците на албанската народност. Сега не станува збор за тоа дали за таквото пишување навистина има или нема причина, колку е тоа оправдано или не е оправдано, важно е како нешто се прима во таа средина.

Постојано се потврдува дека непријателот во Покраината сè уште е мошне присутен, мошне упорен и наполно современо организиран. Никако не престанува со своите активности по целата Покраина. Непријателот преку разработените методи и тактики постојано одржува затегната политичка состојба и врши постојани насто-

јувања да ја заплаши и да ја поколеба свеста, расположението и верувањето на обичните луѓе. Во сето тоа, како што веќе сега по Осмиот конгрес на Албанската партија на трудот сосема се знае и се гледа, добива голема, организирана и добро испланирана поддршка од Тирана и од организираните и обединети емигрантски шпионски центри на Запад против социјалистичка Југославија. Само по себе е разбирливо што сето тоа, во условите во кои сега се наоѓа албанската народност, врз свеста на луѓето врши определено влијание, колебање и оптоварување. По демонстрациите и контрареволуцијата се отвори проблемот за положбата на автономијата на релацијата покраина-република-федерација. Овој проблем веќе долго е присутен и сѐ уште е недоволно разјаснет и усогласен меѓу Републиката и Покраината.

Се разбира, не е спорно дека околу подоследното применување на одредбите од Уставот има уште прилично прашања што мора да се разјаснат и меѓусебно да се усогласат. Но, тоа мора да се прави со максимална толерантност и трпение, со меѓусебно разбирање и договарање, и не набрзина. Најбитно е сето ова да се работи во атмосфера на доверба и зближување. Бидејќи која ѝ да е практика многу полесно е да се создава отколку да се менува. Морам да кажам дека во Покраината постои значителна загриженост и збунетост околу тоа во сите општествени структури.

Можеби во сето ова за што зборував досега, на албанската народност најтешко ѝ паѓа тоа што мошне широко, под влијание на наведените, а и на некои други причини и фактори, без оглед колку за тоа има или нема вистински причини, во суштина се формира мошне тешкото сфаќање дека во поширокатa југословенска јавност се создава чувство на недоверба кон најголемиот дел од оваа народност, особено спрема интелигенцијата и младината, за што, се разбира, има и извесни причини (покрај другото, значително придонесува и спорната полемика околу историјата), Оваа недоверба кај голем дел од албанската народност, посебно кај партиските активисти, мошне тешко се доживува, особено кај оние поединци што решително ја осудуваат одговорната политичка структура, поради чија неодговорност, национал-

на заслепеност и неспособност непријателската офанзива можеше да прими олку големи димензии.

Во целост, може да се забележи дека е присутна депресивност, затвореност, па и збунетост. Во суштина, тоа доведе, и доведува, до своевиден спонтан отпор, со чувство дека сега се намалува вистинската покраинска рамноправност и самоуправност. Вкупната состојба за која зборував претставува погодна почва за непријателска работа и влијание. Сето ова значително го намалува и вистински го оневозможува постигнувањето на поголеми резултати во акцијата што сега се води во Покраината.

Пред комунистите на Косово сега се поставува најтешката и решавачка, но историска задача – да соберат сили и храброст на вистината да ѝ погледаат в очи и на создадената политичка и општествена стварност да можат да ѝ пријдат отворено, со целосна смисла за реалност, и без национално оптоварување и без какви и да се колебања во борбата за надминување на сегашнава состојба. Притоа, неопходно е што побрзо да се отстрани сето она што пречи на тој пат, со максимална мобилизација на сите позитивни сили. Мораме да бидеме свесни дека сега во Покраината тоа не е ни лесно, ни едноставно. Многу кадри од сите националности се под голем политички и психички притисок и влијание на својот притаен национализам, односно шовинизам. Какво и да е излегување од тие рамки во сегашниве околности би било оквалификувано од својата националност со најтешки национални квалификации. Но, врз принципиелна основа неминовно мора да се прифатат таквите ризици. Единствено таквите кадри, што се способни и подготвени за такви ризици, можат да го забрзуваат започнатиот процес за стабилизација на политичките и меѓунационалните услови во Покраината, и можат да им бидат вистинска помош на силите што сега се ангажираат во Покраината.

И покрај неоспорните квалитети, ми се чини дека аспектите за кои зборував, не се доволно изразени во Платформата. Без вистински единствен кадровски состав, кој ќе биде во состојба да ги надмине настанатите тешкотии и да излезе од националистичката и од шовинистичката заробеност нема и не може да има вистински

пресврт. Зашто без вистински и коренити промени, ниедна националност во Покраината, се разбира секоја од посебни причини, не може да се чувствува ниту рамноправна, ниту стабилна, а во крајна линија ниту наполно слободна.

## БРАНКО ТРПЕНОВСКИ:

Во Предлогот на платформата е истакнато дека образованието и науката мора да добијат посебно значење во идејно-политичката акција на социјалистичките сили на Косово. На ова прашање му е дадено посебно место и во уводното излагање, како и во некои дискусии. Не само поради тоа што во демонстрациите и меѓу носителите на непријателски пароли најмногу учесници имаше од редовите на студентите, учениците и дел од интелигенцијата, туку и поради длабочината на непријателската индоктринација на која беа изложени училиштата и факултетите. Кон ова сигурно треба да се додаде и сложеноста на самиот процес на образованието и воспитувањето, на условите во кои се одвива овој процес, како и на оцената на Предлогот на платформата дека Сојузот на комунистите на Универзитетот и во средните училишта покажал помалку самокритичност и иницијатива.

Младите луѓе по завршувањето на школувањето ќе заземат одговорни места и во производствените организации и во општествените институции. Поради тоа во образовните организации е неопходна многу интензивна и содржајна активност која, сосем сигурно, би требало подолго да потрае.

Ќе издвојам само две прашања што се во врска со двете основни задачи со чие остварување треба да се занимаваат образовните организации. Ќе говорам за високошколските организации, иако тоа може да се однесува на сите образовни организации. Тие се прашања, исто така, со кои се занимаваат со помалку или со повеќе успех

сите наши универзитети. Високошколските установи во Југославија, како дел на севкупниот образовен систем кој ги подготвува младите за работа и живот, не можат да одговорат на својата воспитна функција ако не ги подготвуваат студентите да бидат активни учесници во процесот на натамошниот развој на нашето самоуправно социјалистичко општество. Тоа ја подразбира потребата да ги негуваат и натаму да ги развиваат идеите на нашата Револуција чија една од најзначајните придобивки е братството и единството на нашите народи и народности. Имено, активноста во остварувањето на воспитните задачи не смее и не може да се ограничат само во рамките на програмираната настава. Дури и во тие рамки мора многу од тоа да се измени, мора да се надминат многу слабости, како на пример во марксистичкото образование и во потесна смисла – како посебен предмет, и во поширока смисла – со студиозно преиспитување на содржината и на другите предмети. Ова особено важи за областа на општествените науки.

Во дефинирањето на образовните содржини во оваа смисла, мислам дека мора да се остварува поширока и поинтензивна соработка на сите наши високошколски организации. Само по себе се разбира дека ваква соработка е нужно да се оствари и пошироко, по сите прашања од фундаментален и заеднички интерес, имајќи го пред сè предвид фактот дека веќе подолго време компентенциите од областа на образованието и науката се пренесени на републиките и покраините. Би било нужно преку различни неинституционални облици да се обезбеди можност за постојани консултации, за размена на мислења и договори, што би придонесло за обезбедување на основните воспитно-образовни претпоставки на нашето образование.

Другото прашање е во врска со оспособувањето на младите за работа. Тука, всушност, имаме цел комплекс на посебни прашања. Ќе спомнам само неколку. Општа карактеристика на нашето образование, посебно на високото, е неговата масовност. Тоа е последица, покрај другото, и на силно изразениот процес на демократизација во оваа сфера. Меѓутоа, ако тоа омасовување ги преминува општествените потреби и е над нашите можн-

ости, тогаш нужно настануваат ред проблеми, тешкотии и пропусти. Тие се поголеми и посилно се изразени во неразвиените средини. Притоа не треба да се заборавaат и ред субјективни слабости за кои се прави обид да се скријат поради објективни тешкотии.

Ќе потсетам на два основни проблема што се јавуваат во оваа смисла. Прво, неусогласеноста меѓу потребите, од една страна, и продукцијата на кадрите, од друга страна, како по бројот, така и по профилот, што има за последица создавање големи општествени проблеми. Тоа ќе се случува и во иднина ако образованието навистина не стане суштински дел на целокупниот здружен труд и ако тековните и развојните програми на високошколските организации не бидат во непосредна функција на сегашните и на развојните потреби на нашето општество.

И второ, квалитетот – притоа мислам на стручниот дел од школувањето – имаше тенденција на опаѓање во еден подолг период, така што со школувањето на недоволно стручен кадар всушност се создаваат услови кои, наместо да интензивираат, објективно претставуваат пречка за побрзиот општествен развој. Тука посебна одговорност поднесуваат наставниците чија стручност исто така мора посебно да се оцени. Овде со право може да се поставaт многу прашања, а јасно им е на сите какви сè последици настануваат ако младите луѓе ги воспитуваат и образуваат несоодветни учители. Затоа ми се чини сосем природно: паралелно со идејната диференцијација да се инсистира и на стручната и на научната диференцијација меѓу наставничките и научните кадри.

КОЧА ЈОНЧИЌ:

Во основа го прифаќам предлогот на Политичката платформа и особено определбата за сестрана, пред сè економска, а исто така самоуправна и идејно-политичка акција за надминување на состојбата на Косово, предиз-

викана од контрареволуционерната активност. Го прифаќам уводното излагање на секретарот на Претседателството на ЦК СКЈ, другарот Ќулафиќ. За да не ги повторувам тезите и ставовите што веќе се изложени во материјалот, имам само два конкретни предлози за подобрување на текстот од Платформата и сакам да ги образложам.

Своите предлози ги засновувам и врз фактот што овие две прашања значително поцелосно, би рекол, поотворено и подоследно се третирани во уводното излагање на другарот Ќулафиќ отколку во предложениот текст на Платформата.

Првиот предлог се однесува на проблемот на таканаречената демографска експлозија (во предлогот се вели: „на мошне високиот демографски прираст") на албанското население на Косово (во предлогот, воопштено: „на населението на Косово"). За ова се зборува на стр. 38 од предлогот на Платформата.

Другарот Косовац изрази мислење дека формулацијата е резултат на компромис. Читајќи го предлогот јас себеси си ставив забелешка дека проблемот е формулиран „срамежливо". Сметам дека нема причини и за овој проблем да не кажеме што мислиме јасно и принципиелно, уште повеќе што тој прилично масовно се третира во јавноста, а со него манипулираат и националистите, како во редовите на албанската, така и на српската, а веројатно и на другите националности. Затоа сметам дека дури сме и должни појасно и посестрано да укажеме на тој проблем за да ги оневозможиме националистите, и од едниот и од другиот народ, како и од другите народи, да манипулираат со него. Уште повеќе што Југославија е членка на меѓународни организации и потписник на нивните мошне јасни ставови по ова прашање како светски проблем.

Веднаш сакам да се изјаснам: овој проблем првенствено не е прашање на националните односи, туку социјално-економски; проблем на вработувањето, проблем на семејството, на стандардот, на образованието, на вклучувањето на младите во општествените односи. Меѓутоа, тој во конкретнава ситуација уште како добива

значење и за меѓунационалните односи и за идејно-политичкото дејствување во таа област.

Доколку добро го сфатив другарот Хасани, тој укажа на неговото значење и, засега, на отсуството од објективна непристрасна сестрана критичка анализа на демографските процеси на Косово воопшто. Сметам дека овде во ЦК е место да разговараме и за овој проблем, со целосна отвореност, но и со одговорност, за него да заземеме единствени ставови, да им ги пренесуваме на комунистите и на другите активисти, да се заложуваме за нивното остварување и аргументирано да ги браниме.

Мислам дека предложената формулација на Платформата е нецелосна и недоволна во два правца. Прво, само се констатира состојбата; се укажува на извесни објективни причини, како што се: историските и долгогодишните социјално-економски и патријархално-семејните причини. Не ги негирам, туку ги прифаќам сите тие наведени причини. Меѓутоа, сметам дека треба поотворено и појасно да се каже дека тој *прекумерно* висок прираст оди токму на штета на самиот албански народ, односно на неговиот нормален економски и социјален развој; дека го отежнува и го забавува неговиот пат за забрзан економски и општ општествен развој, како што, впрочем, тоа се случува во сите земји и народи на светот каде што е присутен тој проблем.

Исто така, треба да се каже дека тој стихиен неконтролиран прираст го поттикнуваат и го користат како средство и аргумент во својата непријателска дејност, во спрега, сите националистички елементи во рамките на албанскиот народ на Косово и во другите подрачја каде што живее тој, од одделни конзервативни оџи и други конзервативно-националистички елементи до иредентистите и расистите, заговорниците на тезата за „етнички чисто Косово“, за „Косово – република“ и други. Сметам дека веќе забележаниот поттик на *претерано* висок прираст (подвлекувам – претерано) на албанското население од страна на националистичките елементи, всушност, е комплементарен на поттикнувањето на насилното иселување на Србите и Црногорците, бидејќи овие две акции заемно и заедно тенденциозно насочуваат кон иста цел: „етнички чисто Косово“ и на другите подрачја од Маке-

донија, Србија и Црна Гора во кои живее албанското население во Југославија. Од сите овие причини сметам дека комунистите Албанци, првенствено и исклучиво тие, треба да бидат – во рамките на албанската народност – носители на борбата против овој вид национализам, јас би рекол: против конзервативниот национализам и спрегата на националистите од сите бои, во својата сопствена куќа, со што на сите нам ни ја олеснуваат борбата против дејствувањето на „сопствените" националисти по овие прашања.

Во прилог на овие свои тези, дозволете ми да наведам неколку податоци од претходните резултати на пописот на населението во 1981 година (според билтените од статистичките заводи на САП Косово и на САП Војводина). За да не бидам погрешно сфатен, сакам да го подвлечам личното уверување дека присуството на Албанците, како и на сите други националности во Југославија, е богатство на Југославија. Но, субјективните сили кај самиот албански народ се соочуваат со проблемите на тој прираст како со социјални и други пошироки општествени прашања.

За да се сфатат сите суштини и значењето на овој проблем за развојот на Косово и за Југославија во целост, како економско-социјален, а не само или првенствено национален, заради парирање на непријателската дејност, ќе изнесам некои споредби на извесни процеси во демографската структура на населението во Косово и во Војводина, според резултатите од пописот. Индексот на прирастот на населението за периодот 1971-1981 година на Косово изнесува 127,4%, во Војводина 103,88%. Притоа, основната националност на Косово – Албанците има индекс 134% (ова е единствен пример на таканаречениот експлозивен прираст во Европа), а во Војводина Србите како основна националност сè на сè 101,58%. Вторите по број националности имаат сличен индекс: Србите во Косово: 92%, а Унгарците во Војводина: 90,52%. Разликата во индексите плус – минус меѓу првата и втората националност на Косово е 42%, во Војводина 11%, или за десет години четирипати поголема. Поради вака големиот наталитет, во вкупниот износ бројот на Албанците на Косово во последниве десет години се зголеми за

311257, а во периодот 1961-1981 година од 646 000 на 1 227 000, или речиси двојно повеќе.

Затоа, и да ги нема националните односи, ваквото дуплирање на населението само по себе е голем проблем за една таква општествено-политичка заедница, за народот што живее во неа, и тоа мошне тежок економски и социјален проблем. Меѓутоа, порастот на учеството на Албанците како основна националност во вкупното население на Косово во периодот 1971-1981 година бележи зголемување од 73,7 на 77,5 или во 1961-1981 од 67 на 77,5%. Истовремено учеството на сите други националности е во значително опаѓање на Косово и во апсолутни и во релативни бројки (на Србите од 18% на 13%; на Црногорците од 3,9% на 1,7% на Турците од 1,0% на 0,8%; во билтенот нема податоци за Ромите – би сакал еднаш да признаеме дека тука грешиме: секогаш кога ќе се дојде до Ромите тогаш се вели: „и други".

На Косово пораст бележат единствено Муслиманите: од 26 000 на 58 000, односно од 2,1% на 3,7%. Во Војводина процесите се далеку поизедначени (да не изложувам бројки), и сите други националности: Хрватите, Романците, Русините, Словаците, Украинците имаат благо опаѓање како и Србите и Унгарците. Единствено прилично е изразен порастот на Југословените што национално се неопределени: од 46 000 на 164 000, односно учеството: од 2,40% на 8,2%. Меѓутоа, анализата на процесите во Војводина не е предмет на денешниов состанок.

Го поддржувам ставот на другарот Ќулафиќ, изложен на стр. 14 дека „не може да се води реална развојна политика, ако се избегне соочувањето со овие сложени проблеми", би додал: не може да се води ни комплексна идејно-политичка борба против расистичката, шовинистичката теза „етнички чисто Косово", внатре во сопствената националност, ако комунистите Албанци не би го имале предвид и овој проблем. Убеден сум дека Сојузот на комунистите на Косово и соодветните органи и установи кои веќе го имаат забележано овој проблем, во иднина и нему ќе му го посветат нужното внимание.

Да прецизирам, сметам дека треба да се дополни предложениот став во следнава смисла: оти мошне висо-

киот стихијски прираст на населението, со кој манипулираа и националистичките елементи, од конзервативните до иредентистичките, под паролата „етнички чисто Косово“, како демографски процес во основа го отежнува економскиот и социјалниот развој на албанското население во Косово и во Југославија, па дека е потребно, на хуман, одговорен, самоуправен и демократски начин да се води сестрана општествена активност, вклучувајќи го здравственото воспитание, идејно-политичките и други мерки за планирањето на семејството.

Второто прашање се однесува на нашата севкупна идејно-политичка и информативна дејност. Сметам дека треба сосема определено да се рече оти е нужно на нашата јавност, а пред сѐ на албанската народност во Југославија, далеку повеќе и поотворено аргументирано да ѝ се прикажува суштината и стварноста на полициско-сталинистичкиот режим во Албанија. За ова мошне малку, недоволно јасно и недоволно целосно, индиректно е речено на две места на стр. 24 од предлогот на Платформата. Ми се чини дека тоа многу појасно и поцелосно го кажа другарот Ќулафиќ во уводното излагање. Мислам дека отсуството на нашето благовремено одмерено и аргументирано третирање на вистинската состојба во Албанија придонесе за индоктринација на еден дел од неупатената, а национално романтичарски настроена младина.

Поради тоа сметам дека во заклучниот дел од Платформата треба појасно и попринципиелно да се каже оти комунистите и другите социјалистички општествени сили во Југославија, и особено на Косово, треба систематски и организирано да работат врз изучувањето и разјаснувањето на суштината на полицискиот режим од сталинистички тип и за вистинската положба на човекот и на граѓанинот во Албанија.

Мислам дека е недоволно и тоа што е речено на страница 50 дека на сталинистичката и националистичката пропаганда од НСР Албанија се одговарало со организирана политичка и идејна работа. Мислам дека тоа е премногу воопштено. Ваквата формулација е дефанзив-

на, таа е свртена само кон гледањето на состојбата во минатото, место да ја формулираме како задача, како офанзивна акција во иднина.

НИЈАЗ ДИЗДАРЕВИЌ:

Јас ќе се откажам од поголемиот дел на својата дискусија, поради тоа што, од една страна, некои предискутанти за тоа исцрпно зборуваа, како што е, да речеме, прашањето на Конгресот на АПТ и што значи тој во врска со политиката на Албанија спрема Југославија и спрема Косово, а од друга страна, за да не создадам погрешен впечаток, односно да не дејствувам во смисла на погрешен впечаток дека се главни надворешните фактори, а не нашите внатрешни слабости и сето она врз што се концентрира во добар дел и Платформата и дискусијата, и оваа и онаа во мај, кога за тоа првпат расправавме. Затоа ќе се ограничам на неколку предлози во врска со подобрувањето на Платформата. Ќе почнам со тоа дека се согласувам со оној дел од Платформата што се однесува на албанско-југословенските односи и на настаните на Косово. Мислам дека тој е мошне добро даден. Се согласувам и со тоа дека последниот конгрес на Албанската партија на трудот претставува натамошен чекор во заострувањето и во антијугословенската акција, натамошен удар на добрососедството и удар врз принципите врз кои единствено може да се засновува соработката и во овој простор и во Европа, а тоа се принципите на немешање, независност, интегритет и заемно почитување и доверба.

Во оваа смисла би сакал да кажам дека, иако е тоа така, иако е тоа еден таков удар, мислам дека е оправдано тоа што е речено во Платформата, оти ние треба и натаму да останеме на линијата на последните конгреси на СКЈ и на линијата на она што е договорено во Караѓорѓево како југословенска стратегија во односите со соседите, значи да истакнеме оти и натаму сме за сестра-

на плодна соработка на Југославија со Албанија, зашто таа им одговара на долгорочните интереси на нашите две земји, но дека тоа е условено од напорите на двете земји, како и од тоа Албанија да се придржува кон општоважечките норми за односите меѓу државите. Во оваа смисла мислам дека една од задачите што би требало појасно да се постават е повеќе да ја валоризираме и досегашната широчина и трпението што Југославија ги покажуваше во тие односи, дури понекогаш огрешувајќи се во однос на своите обврски во врска со нашите национални малцинства во Албанија како и во врска со информирањето на нашиот народ за одделни постапки и однесувања што си ги дозволуваше Албанија во сите овие години.

Меѓутоа, мислам дека една задача која бездруго би требало да се стави во нашата Платформа е оти мораме да развиваме широка акција во соседството и поширока, меѓународна акција, во која поубедливо отколку досега, потемелно би ги објасниле односите со НСР Албанија и нашата политика. Мислам дека оваа задача добива значење и поради тоа што контрареволуционерната акција на Косово претставува удар и нa нашата внатрешна стабилност, но и на нашиот меѓународен углед, и поради тоа што и Енвер Хоџината активност, без оглед како ја цениме ние овде, имаше определени резултати во одделни земји и во еден дел од јавното мислење во светот, без оглед на тоа дали тие резултати дојдоа како последица на стремежите на одделни сили да го искористат ова заострување за да ја ослабат и Југославија и Албанија, или тоа произлезе од една од следниве три причини: прво, од неинформираноста, зашто и ние не се погриживме во континуитет да го објасниме целокупниот комплекс на тие односи и проблеми, како и нашата политика за националната рамноправност; второ, поради тоа што досега толериравме многу работи што ги правеа и албанската влада и албанската партија, користејќи ја нашата толерантност; и трето, што Албанија е мала земја и не може да претставува опасност за Југославија. Според тоа, мошне често слушаме од странците дека тие не веруваат оти Југославија навистина оценува дека Албанија може посериозно да ги загрози нејзините витални инте-

ресџ и Југославија како земја. Врз оваа основа се раѓа приемливоста на некои албански пароли. Ми се чини дека ние мораме да водиме сметка за сите овие причини, за оваа наследена состојба и многу поактивно, не како кампања, туку во рамките на редовното развивање на добрососедски односи, во рамките на активноста во Европа и во светот, да објаснуваме и да се потрудиме да го надоместиме тоа што го пропуштивме во годините и децениите досега, во врска со нашата национална политика и општествените односи, а и во нашите односи со соседите. Мислам дека е вистина тоа оти Албанија не може да нѐ загрози; Албанија не можеше тоа да го направи ни тогаш кога зад неа стоеше Сталин, но тоа што ние самите го направивме и што пропуштивме да го направиме е тоа што понекаде доведе до тоа да изгледа поубедливо она што го велат Албанците, колку и да е тоа провидно, отколку тоа што го зборуваме ние. Тоа е особено вистина ако понекогаш во нашето внатрешно однесување, во решавањето на проблемите во односот спрема борбата за политичка стабилизација на Косово, не сме доследни на оваа логика што инаку секогаш ја имавме при вакви ситуации – а тоа е логиката не за ограничување туку за натамошно ослободување на просторот и за национално и социјално ослободување на човекот – и ако дозволиме во нашето однесување, на кој и да е фактор, да дојде до израз онаа реакција за која постои тврдење кај непријателската пропаганда, кај реакцијата, дека ние сме тие што сега наметнуваат ограничување на националните права, а не дека и натаму ги шириме и во смисла на социјалистичкото самоуправување и во смисла на натамошно развивање на нашиот федерализам. Според тоа, побитно е нашето севкупно однесување внатре во земјата. А друго е прашањето за смислена акција за објаснување во однос на друга земја, а особено на соседна. Предупредувам дека неодамна прочитав оти во турскиот печат, на пример, кој е целосно контролиран од страна на владата се објавени низа статии кои се наполно на линијата на албанската националистичка, антијугословенска пропаганда во врска со настаните на Косово. Што правиме ние во овој однос и со Турција, со која имаме релативно нормални односи, во врска со вакви диверзии кои се

смислени со цел на стотици илјади, би рекол дури и милиони Албанци иЈугословени од друго потекло, што се иселија во Турција во разни периоди, да им се прикажат Југославија и нејзината политика на ваков начин и со тоа во длабочините на еден народ, близок нам, балкански, да се создадат услови за долгорочни недоразбирања и за долгорочен непријателски однос и непријателско однесување спрема нашата земја. Мислам дека овде станува збор и за прашањето на соработката со владата на Турција. Но исто така, станува збор и за прашањето на борбата и на фронтот за создавање на симпатии за нашиот систем и за политиката, оценувајќи колку тоа значи за иднината.

Вториот предлог е дека треба малку да се замислиме над тоа што значат извесни неуспеси што ги доживеавме и успесите што ги има иредентистичката активност спрема нашите работници во странство, спрема нашите клубови и спрема одделни манифестации меѓу граѓаните од албанска националност. Веќе имаме неколку случаи на разбивање на клубови, на разбивање или присвојување на одделни манифестации од страна на иредентистите заедно со останатата фашистичка емиграција и со одредени органи на албанската држава. Јас мислам оти ситуацијата е таква што мораме далеку пошироко да ја гледаме и во согласност со тоа како овде ја гледаме борбата и како ја поддржуваме борбата за политичка диференцијација, но и какви сили фрламе во борбата на ова истурено подрачје на нашите работници во странство, како на оние од албанска националност, така и на другите што живеат со нив и каде што исто така можат да се развиваат и врски на братство, соработка и солидарност, но исто така и да се пренесуваат национална омраза, нетрпеливост и исклучителност, при што и едното и другото за нас претставуваат и проблем да го оцениме а и да му се противставиме.

И трето, мислам дека мораме докрај да бидеме енергични во отпорот спрема антикомунистичките или хегемонистичките централи во светот кои ѝ даваат поддршка и помош на непријателската емиграција во врска со прашањето на Косово, преку атентати и насилства да го разбива единството на нашите граѓани во странство,

да ги деморализира, да ги одделува од татковината. Ми се чини дека има причини да ја заостриме нашата политичка акција во западните земји за заштита на нашите граѓани и за обезбедување на нормални услови за работа и живеење на нашите работници во странство, да создаваме услови и за нивно враќање во земјата.

Јас овде би поставил уште една работа, зашто мислам дека таа е мошне важна во однос на целокупноста на оваа наша расправа денеска и на Платформата. Тоа е прашањето за оценката околу средствата за јавно информирање што ја даде Доброслав Ќулафиќ во својот реферат.

Како член на Централниот комитет, од нашиот сектор за идеологија и пропаганда, ниту од Ќулафиќ ниту од Трпе Јаковлевски, никогаш не добив ниту една анализа за тоа како го оценуваме пишувањето на печатот, што се случува во нашиот печат, како се пишува, какви се оценките што треба да ги дадеме, уште повеќе што знам оти постојат разлики во оценките, за овие прашања и тоа не разлики меѓу политиката и печатот туку и во рамките на печатот и во рамките на политиката. А со оглед на тоа дека печатот е фактор на политиката, а не билтен на официјалните тела, дека дејствува и врз создавањето на свеста и врз создавањето на политичкото расположение и е дел од сите оние фактори што дејствуваат во општеството, за нас е мошне важно да имам верифицирана оценка што ја нема ниту во Платформата ниту во нашава дискусија.

Затоа би предложил Претседателството со секторот за печат и пропаганда да обезбеди една објективна темелна информација кој би помогнала и Централниот комитет и другите партиски раководства во нашава земја да имат изедначена оценка, а исто така и еден изедначен однос кој би можел да придонесе за уште поефикасна борба на линијата за која се залага оваа Платформа и за која се залага Сојузот на комунистите.

И на крајот уште две работи. Прво, мислам дека е добра сугестијата на Поповиќ за тоа оти би требало во првиот дел да се даде макар скратена оценка во какви меѓународни услови се случува ова што се случува на Косово и ова што се случува меѓу Албанија и Југослави-

ја. Мислам дека тоа е нормално и заради комплетниот увид за што сè се работи во врска со односите на ова подрачје, кои сили се на сцената што ја користат, што можат да ја користат и што сигурно ќе ја користат оваа ситуација за обезбедување на своите хегемонистички интереси и кои се целите што си ги поставуваат одделни сили.

Во врска со ова јас, исто така, би предложил третата глава, во која се зборува за националната рамноправност и за социјалистичкото самоуправување, да биде прва, Платформата да ја започнеме афирмативно со основниот курс за националната рамноправност и за социјалистичката демократија и за самоуправувањето и, афирмирајќи го тоа, да покажеме што значат овие акции за кои зборуваме во врска со иредентата на Косово и со национализмот, како и во врска со линијата што ќе ја следиме во иднина во земјава и во нашата меѓународна политика.

И најпосле, иако другарот Милојко Друловиќ овде зборуваше за тоа дека на страниците 14, 17 и 52 се зборува за национализмот, јас мислам оти има место да се каже дека нема прецизна оценка за националистичкиот однос спрема диференцијацијата и борбата на Косово. Има за национализмот, но прецизно за тоа што се случи и што се случува во оваа борба што ја водат другарите на Косово, што треба уште поинтензивно да ја води Сојузот на комунистите на Југославија, што сè се случува и какви се манифестациите на тој национализам и како да им се противставиме, што значи тоа за олеснувањето или за отежнувањето на битката за политичка стабилизација на Косово, мислам дека не е доволно кажано. Уште повеќе, зашто знам оти и во одделни партиски тела на СКЈ, а и во Централниот комитет на Сојузот на комунистите на Србија, во рефератот на Влашкалиќ, се истакнува, на пример, оти великосрпските националисти нудат антиалбанска платформа на односите спрема косовските настани. Тоа дојде до израз и денеска во дискусијата. А тоа дојде до израз, пред сè, на теренот на кој се наоѓаме ние сите. И во Босна и Херцеговина за тоа веќе некој зборуваше, како и во другите републики. Мислам дека тоа треба правилно да се оцени за да можеме да го спроведе-

ме заклучокот од мајската седница на која рековме дека е мошне значајно да се спречуваат сите национализми што можат да се манифестираат и се манифестираат и дури се засилуваат врз основа на национализмот и иредентизмот на Косово. Тие национализми претставуваат фактор за потсилување на овие појави за кои пред малку зборуваше Милија Ковачевиќ, кога рече дека постои затвореност, отуѓеност, чувство на притисок, осаменост итн. меѓу Косоварите, за што мораме сериозно да се замислиме и да бараме да се ослободат прогресивните сили на Косово, да им влееме доверба во нашиот систем, во Сојузот на комунистите, во сите прогресивни сили во Југославија, во поддршката што им ја даваат и со тоа им ја олеснуваат борбата против контрареволуцијата, а за политичка стабилизација на приликите на Косово.

ПЕКО ДАПЧЕВИЌ:

Ќе изречам неколку свои забелешки за Платформата. Имено, не глдам во Платформата доволно внатрешни извоќишта и сметам дека во Платформата му е дадено премногу место на надворешниот фактор. Се согласувам дека е тој значаен, како и со тоа дека со ништо не може да се оправда она што се случи на Косово, зашто тоа беше контрареволуција. Тоа беше бунт, тоа е јасно. Да не интервенираа навреме војската и полицијата кој знае што ќе се случеше таму. Не сакам да претпоставувам, дури ни да мислам за тоа. Мислам, дека избегнувањето на извориштата (тоа го поставувам како една од тезите) не води кон објективни проценки. Затоа мислам дека во Платформата на тоа треба да му се даде многу повеќе место. Замаглени се улогата и одговорноста на Сојузот на комунистите на Југославија и на Сојузот на комунистите на Србија. Тоа се гледа низ целиот текст барем како што сфатив јас, а ние, другари, ќе направиме голем грев ако го направиме тоа. Тоа никако не ја смалува одговорноста на Сојузот на комунистите на Косово итн., но се плашам од таа идила дека Сојузот на комунистите

на Југославија не бил известен и слично, како што велат некои. Други велат дека војската го известува, трети полицијата, четврти дека не доаѓало до нив итн. Ако дури раководството на Сојузот на комунистите на Југославија не било известено во еден многу долг период, тоа не го оправдува од дел од одговорноста. Јас тука би дал многу посилна формулација, што не сум ја ставил на хартија, но би сугерирал да се најде таква формулација која точно го определува тој однос на одговорноста на раководството и на Сојузот на комунистите на Југославија и на Сојузот на комунистите на Србија спрема одговорноста на овие другари на Косово. Зашто вака им ги симнавме гаќите на сите на Косово, и не само на оние што отидоа, туку и на овие другари кои се овде. Во најлош случај од сево ова излегува дека ние паушално сносуваме определена одговорност, а вие, другари на Косово, внимавајте, зашто вие сте тука најблизу до огнот. Напротив, Сојузот на комунистите на Југославија мора да го преземе својот дел од одговорноста. Тој не треба да го прави тоа од некои причини да презема нешто што не е негово, туку поради тоа што ние добро знаеме што беше во негова моќ. Од тоа ќе зависат овие мерки што предвидуваме дека треба да се спроведуваат на Косово, односно гаранцијата дека Сојузот на комунистите како насочувачка – раководна сила во оваа земја, преку Централниот комитет, ќе го обезбеди нивното спроведување. Ова го подвлекувам затоа што работите досега течеа сосема поинаку. Кога ќе земеме и некои детали од оваа Платформа – се поставува прашањето: Како другарите кои работеа на тоа, ни до денес не можат да ги пресметаат националните доходи во Југославија и нивите односи, а знаеме дека тој однос за нас, за сите наши одлуки е многу важно прашање?!

Не сум за Сталиново стигање и престигање, но секако сум за смалување на односот. Ние на сите конференции говориме за најновиот економски поредок. Дајте, ние тој нов економски поредок да го остваруваме токму кога станува збор за Косово. Да го направиме најнапред овде кај нас. Односно да инаугурираме една политика што ќе биде многу поефикасна од оваа што досега ја водевме. Според мене економските параметри за кои гово-

реше Звоне Драган, се многу важни параметри, меѓу другото, родија 70 000 невработени на Косово. Тоа е делумно речено во врска со проблемите на структурата на инвестициите и структурата на целата економија на Косово. Но за одговорноста на Сојузот на комунистите на Југославија, на Сојузот на комунистите на Србија, треба да кажеме нешто појасно, да примиме дел од таа одговорност заедно со оние што беа пред нас и никој да не се откажува од тоа. Зашто тоа ќе биде и правилно, а ќе им биде и голема помош на другарите кои сега имаат доверба на Сојузот на комунистите на Косово и нашата доверба. Мислам дека за тоа мора̂ме апсолутно да се изјасниме и тоа да најде свое место во Резолуцијата.

Друга работа. Кога разговаравме за тие работи за време на симнувањето на Ранковиќ бевме похрабри отколку сега. Јас не сум за тоа да повлекуваме трауми, два века и сега да излегуваме со тоа, зашто немаме ни политичка потреба туцовиќски да расправаме за целиот тој комплекс прашања. И натаму, во Платформата има многу малку или многу малку се говори за тоа, што придонесол за тоа српскиот, црногорскиот и македонскиот национализам било да се работеше за самото Косово, или да се работеше за другите републики каде што живеат Албанци. Во Црна Гора, се најнеразвиени краиштата каде што живеат Албанци, мешани со Муслимани.

Сево ова го говорам затоа што сметам дека тоа ќе нѐ приближи не само до оценка на одговорноста туку ќе ни даде можност подобро да ги согледуваме и решаваме проблемите.

На Косово треба да дејствуваме многу бргу, зашто на крајот ние таму имаме 70 000 невработени. Која-годе нова влада да дојде во некоја држава и да има десет насто невработени, таа како еден од првите проблеми би го поставила решавањето на тој проблем. Ако со досегашниот начин на договарање го решаваме тоа, не знам дали ќе оди и како ќе оди. Зашто досега не бевме кадарни да го решаваме. Ниту една од четирите резолуции што ги усвоивме со петгодишниот план, во однос на Косово не е извршена, зашто во секоја пишуваше дека Косово мора да се развива по стапка од 50 насто над југословенскиот просек, а таа стапка на раст не го достигна ни југосло-

венското ниво, а и да не говорам за тоа што говореа другарите за стапката на раст во земјоделството итн.

Сега, по 35 години, се договараме за перспективите за смалување на разликите во економската развиеност. Предлагам тоа да се брише од рефератот. Зар по 35 години треба да говориме за перспективите за смалување на разликите во економската развиеност. Тоа е вистина. Но ако е така, тогаш треба да го кажеме и ова што го говорев пред малку, односно каде се корените на тоа, а не само тоа да го констатираме. Се гледа дека некој се воздржувал да ги наведе тие податоци, а зошто да не ги наведеме тие податоци кога сите знаеме дека тие се движат од: 1 : 4, па до 1 : 7. Ние тоа треба да го внесеме во Платформата, па врз основа на тоа потоа да донесуваме и вистински заклучоци.

Околу српскиот јазик: тука да не се шегуваме. Случајно да не дојде до некое наметнување на јазикот на Албанците. Треба да се водат разговори со луѓето итн., но се плашам таму да не се создадат сега некои групи итн. и ние да го добиеме она што го добија Русите во минатата година во Грузија преку изедначувањето на јазиците итн. Со јазикот, повторувам, треба да се биде многу претпазлив.

Околу демографскиот елемент: јас сум за тоа во целина да се исфрли од Платформата, зашто, сакале ние или не, тоа ќе биде употребено како некој елемент на жигосување и пребројување. Мене ми е срам сега ние да се слушаме овде еден друг колку кој се множи во Југославија и колку кој деца има; или тоа дека во Југославија дојдовме и до тоа да пребројуваме колку се множат Хрватите, колку Србите, колку Црногорците, Албанците, Унгарците итн. Да не го правиме тоа. Тоа нека го прават социолозите, ако ги интересира. Се разбира дека и економистите во сметките ќе го внесуваат демографскиот фактор. Но, зар ние да бидеме единствена земја во Европа што ќе го истакнува демограрскиот елемент, и воопшто да помислуваме на тоа дека треба да се воведува и контрацепција во Југославија. Во Југославија живеат 22 милиони жители, а во Италија 55 милиони. Се знае дека нашите природни богатства се барем двапати поголеми од италијанските, па Италијанците не дојдоа на таа

идеја. Дали е некој Албанец, дали е Хрват, Црногорец или Србин – да не го броиме тоа. Затоа предлагам пасусот за демографијата сосема да се исфрли од оваа Платформа.

КОЉ ШИРОКА:

Во текот на изготвувањето на предлогот на Платформата им дадов една сугестија на другарите што работеа врз тоа, па и на оние што го одобрија ваквиот предлог на Платформата да излезе на денешнава седница, која сугестија не е прифатена. Кога разговаравме, не добив впечаток дека нема да се прифати, па мислам дека е ред овде да се обидам да образложам зошто се залагав за таа сугестија, за да оцените дали треба да се прифати или не. Јас уште не сум убеден дека не треба да се прифати. Заради тоа, главно, зедов збор, иако патем ќе кажам уште нешто, но ова прашање е она главното.

Се заложив во Платформата да се вградат ставовите што беа започнати и расправани уште во 1959 година на една проширена седница на извесен орган на ЦК СКЈ, кога Комисијата на ЦК СКЈ за меѓунационални односи изготви еден елаборат и доста опширен материјал за меѓунационалните односи од аспект на таканареченото малцинско прашање и кога беше утврдено терминот *национално малцинство* повеќе да не се употребува, туку да се преквалификува во *народност,* со цел, на тој начин, и впечатокот да се направи правилен, дека не станува збор за некого кој е мал во оваа заедница, и дека поради тоа што е мал, има не знам каква мини позиција.

Тогаш јас, и не само јас, тоа го доживеав така што тоа, во смисла на расчистувањето на еден теоретски пристап, е комунистички дострел во теоријата, не само за нас во Југославија, туку дека тоа е дострел за теоријата воопшто: како марксистите и комунистите секаде во светот треба да му пристапуваат на тоа прашање. Јас не знам некој друг во светот на таков начин да го решил тоа

прашање, а јас го доживеав тоа, како и многумина други, како еден од многу истенчените раскини со сталинизмот, кој има поинаков пристап кон целиот проблем. Според тој пристап малцинците се туѓо тело во битието на државата; секогаш нешто што е подложно и што му служи не знам кому, итн. Напротив, нашиот став оттогаш, иако тогаш не беше првпат роден, но е формулиран толку јасно, беше во тоа дека тие се дел од нашето битие, без оглед на тоа колкав им е бројот, и дека како составен дел на нашето битие, без оглед дали се од словенско или несловенско потекло, се рамноправни луѓе, граѓани и работници, како и сите други во оваа наша заедница.

Мислам дека тогаш беа расчистени и некои други поими, не само во решавањето на прашањето од областа на културното издигање, образованието, во воспоставувањето бројни политички права, туку дека, исто така, и вкупната рамноправност не може да се дели и одвојува на некакви парцијални категории и елементи. Тука спаѓа и економската рамноправност, како и секоја друга која во фактичката состојба не беше постигната. Јас мислам дека тие прашања тогаш мошне прецизно се разработувани, продлабочувани и доведени на повисок степен во разработките што ги правевме, било на конгресите, како што овде веќе е говорено, до Десеттиот и Единаесеттиот, а исто така и во она што е регулирано во нашето општество како уставна материја итн.

За сето ова се залагам поради тоа што сега, во тековниот живот има разновидни „нови", што би се рекло, формули и категоризации на некои прашања кои не личат, брате, на нашиот Устав и на сето она што сме го рекле во Сојузот на комунистите, и во Програмата и во сите оние документи што ги донесовме до Единаесеттиот конгрес. Дали не се чувствува таквото барање и таквата тежина на тие прашања, не знам, но мислам дека Платформата, ако ги нема и ако не ги содржи, губи, дека нејзината вредност не може да биде адекватна во онаа мерка во која треба во оваа ситуација да ги повлече работите напред. А токму за тоа ја изготвуваме Платформата.

Поради тоа се залагам при изработувањето на Платформата да се тргне од вградувањето на ставовите

од проширената седница на Извршното биро на СКЈ, врз основа на материјалот што беше тогаш разработуван и од заклучоците на проширената седница на тогашниот извршен орган на СКЈ. Колку што се сеќавам, и заклучоците и материјалот излегоа во „Комунист". Мислам дека сè што говоревме тогаш, можеби сè не е ни авторизирано, но неколкумина наши врсни и врвни кадри, како што тоа го правеа тогаш другарот Кардељ и уште некои другари, не сакам да ги спомнувам нивните имиња, дадоа толку значаен придонес кој можеше и може постојано да ни помага на сите заедно во една конструктивна мобилизација да ги водиме работите подобро и во иднина. Па да не се заплеткуваме околу тоа дека некој, вака, не знам од каде, и надворешен, дека ги има овие права, а дека ги нема оние права итн. И многу повеќе да се зборува за тоа кои права некој ги нема во оваа Југославија, а помалку кои и какви права има. Мислам дека тоа е поентата, таа да се усвои, јас за тоа и се залагам. Толку за она што го мислев како главно.

Дозволете да кажам уште неколку збора за некои други прашања кои се, или во врска со уводното излагање, или со нештата што се говорат не само на оваа седница, туку и пред оваа седница, во подготовките и инаку, кои се наоѓаат во тековниот политички живот, бидејќи мислам дека како идејни прашања заслужуваат да бидат спомenати. Јас нема да ги разработувам.

Видете, јас се сеќавам на еден документ што го подготвувавме за усвојување на Покраинскиот комитет, кога се говореше за тоа дека е нападнат интегритетот на Југославија, интегритетот на Србија и сè така по ред, но работните луѓе на Косово како да не се нападнати со контрареволуционерните акции. А во прв ред тие се нападнати таму. Животот на младите и перспективата на работните луѓе, во прв ред таму, и самоуправувањето, и борците и комунистите, и сè што вреди, на Косово прво беа на удар. Тоа не значи дека на тој начин не е истовремено нападната и Југославија, Југославија во целост, па и Србија, но не само Србија, туку сите наши републики.

Мислам дека мораме да се чуваме да не се добие таков призвук, зашто тогаш ќе излезе вака: кој треба таму да се бори за својот живот, или некој треба со некои,не

знам со кои сили да се брани, ако не ние Косовчани, какви што сме, и комунистите, и другите. И за својот живот и за животот и правата на сите во Југославија! Тогаш јас не разбирам, не знам што треба тогаш ние да зборуваме. Мислам дека е добро тоа што се наоѓа во декларациите, да се дава поддршка итн. Но мислам дека има некои работи кои не личат на тоа.

Второ, следно прашање: речено е дека на Косово политичкото раководство мора така да се ангажира и политичката работа така да се одвива, што да им се помогне на новинарите за подобро да се снајдат во презентирањето на сè што се случува. Јас наполно се согласувам со тоа. Мислам дека самото информирање не беше блокирано ни поради нешто друго, туку затоа што беше блокирана и политиката. Ние ја деблокиравме политиката со седниците како што доаѓаа и во битките што ги водевме досега. Не мислам дека сме завршиле, туку дека тоа е еден почеток кој гарантира оти во тој правец можеме да одиме на повисок степен. Но јас не мислам дека можат да се раздолжат другите, а исто така, и другите политички форуми, од тоа како и на кој начин работат, па и колку тие му помагаат на печатот. Зашто, еве ќе наведам само еден пример.

Покраинскиот комитет, од првиот дискутант до заклучувањето што го изврши претседателот, на една седница отфрли една игра која одеше кон тоа да се замени тезата. А тоа е, наместо битка и мобилизација против непријателот ние да западнеме во стапица и да дискутираме за тоа кој што рекол и што напишал новинарот, убаво или неубаво, и од тоа да направиме главна тема, а непријателот да го пуштиме нека работи сè што сака, така како што работел. Ние тогаш, на седницата, од првиот говорник до заклучувањето сите по ред се изјаснивме тоа да не го прифаќаме. Еден единствен дискутант, кој беше малку и лично погоден, не можеше да се извлече од таа ситуација. А еден од уредниците, не на ревијален туку на дневен весник, најде за сходно да каже дека тој Покраински комитет воопшто не отворил уста на тоа да му се спротивстави. Како може? Врз основа на што? Дали е тоа поставување над еден форум, како што е Покраинскиот комитет, или над Партијата во целост, кога, на таков

начин, некој кој исто така веќе доста е упатен во тоа што се разговара во другите политички раководства, не на Косово. Истиот тој во една друга пригода, покрај тоа што ова го направи, одеше по таа линија да внесе една тотална разорувачка ориентација во еден коментар за односите во нашиот Сојуз на комунистите. Еден дел од Сојузот на комунистите што му припаѓа на овој Сојуз на комунистите на Југославија, на некој начин тој сака да го обвини, да го прогласи како политички актер врз позициите на непријателот и надвор, на некој начин како да работи исто што работи пропагандата од Тирана. Мислам дека таквите работи мораме да ги имаме предвид и дека ние тоа не можеме да го допуштиме. А тоа не ги чинеше само комунистите на Косово. Веројатно дека ние на Косово, кога се прават такви работи какви што се прават, ќе мораме веројатно тоа да не го допуштаме. Нам не ние до тоа ниту времето не ни дозволуваше со ова да се маткаме, но и заради нас, и заради СКЈ и заради целината во нашата заедница, сметам дека тоа не можеме да го трпиме и да го толерираме. Мораме исто така да видиме колку во другите делови на СКЈ ќе мораме да се изјасниме, па тогаш да бараме таква поддршка, зашто ако не ја добиеме во целина, таа поддршка би личела на таканаречената поддршка на куќа која се ниша од самиот темел, каде што еден удира, а друг божем ти помага, па куќата ја потпира од покривот.

Следното прашање е паролата „Косово – република“. Мислам дека е мошне еклатантно јасно дека е тоа една шарена лага што ја употребија нашите непријатели и противници, и одвнатре и однадвор. Малку да го разработам тоа. Што работевме ние во Југославија во моментот кога наидоа демонстрациите, контрареволуционерните акции? Што се случи? Водевме акција кон изменување на Уставот заради тоа да ја примениме Титовата иницијатива за колективна работа, и рековме дека пристапуваме кон измени на Уставот рестриктивно. Тогаш се договоривме за тоа како ќе се развиваме во наредното петогодиште и начелно се договоривме дека ќе одиме кон тоа Косово да се доведе на еден повисок степен во поглед на третманот за идното петогодиште, итн. Тогаш кога ние воопшто не отворивме никакво прашање од Уставот

и уредувањето, за тоа – што, како и на кој начин натаму ќе ја развиваме Покраината итн., нам непријателот ни го уфрлува тоа, а некои наши другари, истовремено, кога сето тоа се појави, како да сакаа да отвориме дискусија за Уставот. Добро, некогаш тоа е неопходно, како кога станува збор за спроведувањето на Уставот, но не токму и со намера за напад врз него. Боже мој. Уставот не е света работа, и тој може да се менува. Зошто, кога ние имаме ориентација и став на ЦК СКЈ не само тогаш утврден, туку и потоа кога дискутиравме за овие настани на Косово, некој да застане на становиште дека може – иако не се којзнае колку тие, но ги има и во некои тела на овој ист Сојуз на комунистите на Југославија – и да се осмелува тоа да го каже. Кој што бара сега? – Мислам дека тоа треба да го оцениме. Никому од противниците и непријателите не му дошло до тоа, ниту до регулирање на нашите односи ниту да се подобруваат овие или оние работи и уставни решенија кај нас. Мислам дека тоа е мошне јасно. Но, доволно не сме се занимавале со главната и најопасна парола што беше уфрлена во тоа време, со паролата: „Албанци на собир“. Се заврзавме за некои други прашања, а таа најтешката ориентација, најлошата, најопасната, разурнувачката за Југославија и за единството на нашите народи и народности доволно не ја согледавме и разобличивме, бидејќи се заплетовме околу некои други работи кои немаат такво значење. А што значи тоа: „Албанци на собир“, било да се тоа Албанците, било да е некој друг народ во Југославија, повикот на собир е повик да се оградат од другите, да се разградат, да се ограничуваат и да се прават претурбации, не знам кои. Ние одамна се определивме дека таков правец во оваа земја не можеме да прифатиме, зашто нашата заедница не се роди така. Тоа не беше ниту цел на изградбата на системот во револуцијата. Затоа не му го признаваме тоа никому. Според тоа, ниту на Албанците, зашто каде води тоа, не само во нашава земја туку воопшто? И на Балканот и воопшто во светот, Денеска една таква ориентација на закожурчување, затворање и одвојување, оградување, не е можно да се постигне во светот кој се движи, кој оди така како што оди и наоѓа подобар живот, без оглед на националната припадност. Тоа е најтешка,

најлоша реакционерна ориентација која затвора, но со тенденција една националност или една нација да се затвори за некој да ја јавне.

Да видиме кои се сите оние што беа сојузници во контрареволуционерните акции на Косово? Тоа беа остатоци од сите тие фашистички, не знам кои, ороводачи и нивни трабанти и од внатре и од надвор. Тоа беше класен судир кој добиваше национална боја, еден чисто класен непријателски правец, антититовски, антисамоуправен, антисоцијалистички во смисла на оваа Југославија што ја создадовме. Тука беше главната битка, а што тоа ја доби оваа или онаа национална боја, мислам дека не треба да нè збунува. Дозволете да ве потсетам дека, кога расправавме за работите што беа на дневен ред на Четвртиот брионски пленум, во продолжението се појави една тенденција воопшто да се заборави класниот пристап, туку да се разговара за тоа дека Србите им се виновни на Албанците, или дека Албанците им се виновни, сите комплетно, на Србите, како што тоа денеска некој се обидува. А каде е сега тука нашата класна, односно идејна определеност во смисла на комунистичкото движење. Дали тогаш , па и сега можевме да дозволиме и да се помириме со тоа некој да го обвинува системот за сè што се случило таму, или вистинскиот виновник треба да се најде во оној кој во политиката не се снаоѓал, кој грешел, бил опортунист итн. Дека тој е виновник, а не системот. Зашто, ако Покраината е виновна за раѓањето на национализмот, зошто Републиката не е виновна исто така? Јас мислам дека не е виновна ниту едната ниту другата, туку дека национализмот е тој што постои како класен остаток, кој се обидува да се реставрира. За тоа во Програмата рековме главно што мислиме. Патем, кон сето тоа се придружува и догматизмот, надворешниот и внатрешниот, како еден сталинистички правец и, не знам кој сè и каков, било да е Тирана, било да е не знам од каде. Би било добро тука да не ја губиме смислата и да не дозволиме толку да се појавуваат во нашите средства за информирање, ниту во ревијалниот печат, иако јас не мислам дека станува збор само за ревијалниот печат. Мислам дека за тоа ќе разговараме, како што е предвидено во планот за работа на Претседателството на ЦК

СКЈ, но за таа појава во нашево општество не можеме да разговараме само тука, туку ќе мораме и во другите тела и структури кои се повикани и се должни да се борат за средување на работите; мораме за тоа да расправаме и да се договориме како ќе правиме и каде ќе одиме.

Уште едно прашање и со тоа сакам да завршам. Има сега, не во голем број, но ги има и такви, кои се осудуваат да „оценуваат" некои работи од минатото. Колку што знам јас станува збор за една работа која, како нејзин современик, ја оценувал Димитрије Туцовиќ. Тоа е, како што тој ја нарекувал Албанската конгра или Призренска лига. Оттогаш па наваму јас не знам дека некој марксист пристапил кон марксистичка анализа на тој настан. Колку што знам, се подлегнува било на оцените на великоалбанската ориентација која глорифицира дека таа била тоа, тоа итн., или, спротивно на тоа, кон еден негаторски граѓански поглед дека тука немало ништо од тоа движење кое се борело и се нашло во една крвава битка против Турците, окупаторите. Според тоа мислам дека мораме да го согледаме тоа прашање. Или марксистичката наука и мисла ќе се ангажираат тоа да го видат подалеку отколку што го видел Туцовиќ како современик, или ќе западнеме во такви ножици, на пример, да ги повикуваме комунистите на една нација да се борат против старата свест, против видувањето на настаните од минатото и да повикуваме во борба, и во тоа да ни бидат некакви сојузници, што пак е исто, оние од другата страна, односно од една друга исто така стара националистичка тесноградa свест. Мислам дека така луѓето, кои треба да се борат како марксисти и како комунисти, би ги довеле во ситуација да им се отргнува почвата под нозете. Како може некој да се бори против својот великоалбански или српски национализам, а да се служи со некакви работи кои не се ниту марксистички, ниту комунистички.

Не знам колку успеав да ви го доловам тоа што го мислам и размислувам и каде треба, како и на кој начин, да се определуваме, но сметам дека немаме друг излез освен да расправаме за тие работи, да ги видиме сите агли и аспекти на гледањата, трпеливо, мирно, да се спогодиме, зашто не можеме да водиме заедничка битка до-

колку не направиме договор до крај. Ако нешто оставаме и не го доведеме до крај, тогаш не можеме да бидеме единствени, и во волјата и во акцијата, еднакво и секаде. Мислам дека тогаш можат да се доживеат големи штети и таму и ваму, на штета на сите, односно да осиромашуваат и слабеат силите кои ја водат нашата битка. Тоа ми беше намера и само заради тоа сакав да говорам. Сметам дека не е добро работите што се дискутираат или во овој или во оној дел на Сојузот на комунистите на Југославија да се остават така, а да не бидат презентирани на ЦК СКЈ. Јас не гледам излез ако тоа се остави така да трае, а потоа полека, полека да се подгонуваме или малку да разговараме како преку плот. Не гледам дека тоа е излезот. Единствениот излез го гледам во тоа секоја работа за која се дискутира околу која сме се погодиле, до колку некој мисли дека требало поинаку, па затоа не се постигнува доволно, навреме и согласно да ја разгледаме во било кој дел на СКЈ. Тоа треба да го разгледаме во СКЈ, кој е должен тоа да го стави на дневен ред и со тоа да биде запознат. Единствено така можеме заеднички, како механизам на ова општество, инструмент на работничката класа и кохезиона сила да ја извршуваме вистинската комунистичка улога. Не гледам воопшто потреба од некакво забошотување на било кое прашање и на било кој човек. Кои и да се мисли, било моите било на некој друг, ниедна од нив, ниту личноста ниту мислата не е толку неприкосновена да не може да се стави на дискусија. А јас не се залагам нешто да се става на расправа за да се доведе во прашање чија и да е одговорност и на кого и да е да му се симнуваат овие или оние еполети. Тоа не ми е ни на крај на умот.

МИЛУТИН БАЛТИЌ:

Би сакал да дадам неколку предлози во врска со Платформата и притоа некои кратки образложенија. Прво, се согласувам со предлогот на другарот Поповиќ дека во уводниот дел би требало нешто да се каже за

меѓународните услови во кои се случија овие настани на Косово.

Второ, со прашањата на развојот како и совладувањето на клучните проблеми на идеен и политички план што се поврзани со косовските настани, мислам дека би требало многу посилно да се истакне и нешто повеќе да се разработи делот што се однесува на самоуправувањето и на целокупната самоуправна организација на работничката класа и на целиот народ на Косово, во ангажирањето врз проблемите на изградбата, во создавањето сопствени услови за развој и способност со сите други да се влегува во односи на поврзување за да се создадат на тој начин услови Косово да може побрзо да се развива отколку досега.

Мислам дека е потребно нешто повеќе и појасно да се каже за погрешната парола која е спомната и во Платформата, дека на Косово не се созреани условите за самоуправување. Треба јасно да се истакне дека Законот за работничките совети го донесовме во 1950 година кога Југославија беше значително под нивото на националниот доход што го има сега Косово. Тоа го покажува неразбирањето и треба да се образложи во што е суштината на самоуправувањето. Зашто, неразбирањето на самоуправувањето значи неразбирање на потребата за организирање на работничката класа и на работните луѓе како носители на тој развој. Тоа е основен облик, начин на организирање и поврзување на Сојузот на комунистите со работничката класа и со работните маси и начин на нивна мобилизација во социјалистичката изградба. Без тоа нема основа врз која самоуправувањето може ефикасно да се остварува и бегањето од тоа значи запоставување на општествените односи како и на самоуправната организација низ која се остварува тој општествен однос. Тоа е запоставување на делегатскиот систем, на општествено-политичките организации, а потоа преку овој централизам во располагањето со средствата власта се сведува на тесни кругови што води кон одвојување од масите. За тоа веќе стана збор. Јас би сакал само да истакнам дека тој дел би требало појасно да се разработи.

Трето прашање се инвестициите. На 34. страна исправно се критикува структурата на инвестициите. Во-

дена е политика на скапи инвестиции, на помалку вработувања, на побавна активизација на инвестициите, а и на нивно недоволно користење. Меѓутоа, на 48. страна се препорачува и се говори за погодните услови за развој што ги создава ориентацијата на југословенското стопанство кон производство на суровини, енергија и храна. Ако останеме на ова, ние сме точно на оваа досегашна структура на стопанството на Косово – само со нагласување и на прашањето на земјоделството. Значи, би требало тоа да се корегира, зашто тука се работи за развојот на другиот, преработувачкиот дел од стопанството. Покрај поврзувањето со стопанствата на другите републики треба посилно да се нагласи потребата од зголемување на продуктивноста на трудот, од појасна ориентација кон оспособување на стопанството на Косово, заедно со другите во Југославија, за излегување на светскиот пазар и, во врска со тоа, за програмирање на развојот на Косово и за изработка на програми за поврзување со другите стопанства.

Потоа, тука треба појасно да се нагласи и битката за создавање услови за поголемо вработување, за отворање на перспективи младата генерација полесно да се вклучи во процесите на трудот и производството. Ова го истакнувам токму затоа што мислам дека се тие клучни прашања на кои треба да се одговори. Зошто непријателот можел тука да навлезе и да заведе дел од масите? Што е дефектно во таа ориентација на изградбата на социјализмот? Зошто тој социјализам што таму го изградуваме не е толку ефикасен во собирањето и организирањето на масите? Мислам дека во овој дел мораме тие проблеми повеќе да ги разработиме, не потценувајќи ги притоа другите прашања што се истакнати во Платформата.

Основните прашања што ги поврзуваат масите и што произлегуваат од нивните секојдневни интереси мораат појасно да дојдат до израз. Тоа е и југословенски проблем, а на Косово посебно. Мораме да ги имаме предвид и оние големи промени што индустријализацијата на Косово, прескокнувајќи векови, ги носи со себе. Тие промени поставуваат големи барања и пред самоуправувањето, пред Партијата и пред сите општестве-

но-политички организации, пред целиот наш политички систем. На тоа доволно не се одговараше, па објективно настанаа тие крупни процеси на распаѓање на старите структури, кои што инаку на ова ниво на развој се случуваат и доведуваат до крупни општествени проблеми и во други делови на светот. Често тие прашања остануваа без одговор и без вистинско организирање на работните луѓе во нивното решавање. Објективните процеси што ги носеше индустријализацијата ние, во југословенски размери, успеавме многу поповолно да ги надминеме благодарејќи токму на развојот на самоуправувањето и на нашата целокупна општествена организација.

Имам исто така забелешка што се однесува на страница 27 која би требало поинаку да завршува. Во врска со народностите и со прашањето на државноста мислам дека во првиот дел правилно се констатира дека е неодржлив обидот народностите да се организираат одвоено по национална линија и мислам дека тука нема потреба било што да се додава. Но во вториот дел, во кој се говори за самоуправната автономија, а не и за државноста излегува дека државите се некаде на друго место, или ако би го превеле тоа за другите народи и народности во Југославија, тогаш нивните национални држави се во матичните републики. Тоа е голема опасност за нас. Тоа е отворање на можности за судири од најшироки размери.

Сличен став Крсте Црвенковски ни изнесе нам во Загреб во 1971 година, кога во Клубот на самоуправувачите им рече на Србите во Хрватска дека немаат што да бараат во поглед на државноста во Хрватска, туку дека нивната држава е во Србија. Кога би оделе така редум, па би почнале така да ги делиме народите и народностите – последиците би биле мошне тешки и трагични. Мислам дека тоа не е политика на Сојузот на комунистите и дека не може таков став да се вклучи во Платформата.

Според тоа, афирмацијата на државноста, и на Албанците и на припадниците на другите народности, се остварува во републиката и покраината во која припадниците на народите и народностите заедно живеат. Овде конкретно тоа се остварува во Автономната Покраина

Косово, како дел на Република Србија и во социјалистичката југословенска заедница врз основа на Уставот на Социјалистичка Федеративна Република Југославија, Уставот на СР Србија и Уставот на Покраината Косово. Тоа се основите врз кои се регулираат тие односи и врз кои тоа се остварува.

Инаку, според ваквите сфаќања, како што овде беше речено, отвора можност преку границите или преку плотовите да се бараат други решенија.

Следното прашање се однесува на паролата „Косово – република". За тоа се говори на 5. и 23. страна. Мислам дека се правилни критиките што се упатуваат во врска со наседнувањето на оваа парола што непријателот дебело ја користеше. Треба исто така да се каже дека не мал број наивни луѓе, па и луѓе што не се против самоуправниот социјализам и заедништвото во Југославија, наседнаа на оваа парола. А основата за наседнувањето врз оваа парола е сѐуште силно задржаниот приод на решавање на проблемите преку државната регулатива, а ваквиот приод почна во понешто и да јакне. Во конкретното прашање околу развојот на неразвиените и околу барањата за зголемување на средствата, што е во Платформата правилно констатирано, се создаваше уверување дека ако имаш република и сила на република тогаш тупаницата ќе ти биде посилна за тропање во името на сопствените барања. На тоа наседнуваа не само еден дел од кадрите – Албанци, туку и другите – и Србите и Црногорците. Мислам дека овој проблем не е присутен само таму, на Косово, туку дека станува збор за поширока појава. Денес се јавува на Косово, но може да се јави и на друго место. Мораме пошироко да ја согледаме идеолошката подлога која што создава таква ситуација. Токму за да можеме да покажеме каде води тоа, зашто непријателот токму тука можеше да се вклучи а да не може да се распознае.

Во таква ситуација, оние што почнуваат да го поддржуваат тој курс и тоа чукање со раката по маса, оние што почнуваат да ракоплескаат – тие се главни, а оној што ги изразува тие ставови станува „национален водач", но престанува да биде комунист и комунистички активист. Тоа ни е познато. Знаеме како се одвиваше тоа

кај нас во Хрватска. Тоа не е нешто ново. Кај нас во Хрватска тоа веќе беше малку порано. Само што тоа повеќе не би смеело да ни се случува и заради тоа треба да ги менуваме условите и практиката што создаваат таква ситуација. Тоа е, значи, прашање на организирањето на масите и на нивната конкретна борба за изградба на социјализам врз основа на поврзувањето на нивните непосредни интереси со развојот на социјализмот низ заедништвото со работните луѓе, со народите и народностите – не само во својата Покраина туку и пошироко во СР Србија и во југословенската социјалистичка заедница. Тогаш народот непосредно ќе го разбере социјализмот како свој интерес и достигање за кои треба да се бори и лесно ќе ги распознава оние што се борат против нив. Тука е потребна свеста што треба да ја внесува Сојузот на комунистите.

Јас сум во работничкото движење доста долго време, уште од пред војната. Сите класно свесни работници не го беа прочитале „Капиталот" или Ленин, а знаеја кој е националист и кој е нивни непријател. Зашто национализмот се појавуваше како непријател, како носител на други класни позиции кои и го оневозможуваа на работничката класа нејзиното ослободување и меѓусебното поврзување. Тој проблем и сега се јавува и мора да биде јасно поставен. Не е работата во тоа од некои „тајни" книги сѐ да се осознае, туку масите да видат каде се нивните интереси и тогаш полесно ќе можат да се ориентираат, а Сојузот на комунистите ќе може полесно да ги организира на тој курс.

Следното за што би се вклучил во дискусијата се однесува и на страна 17. Би сакал да укажам дека услови за национализам и за неговите појави и натаму ќе постојат. Не би сакал да бидам пророк околу одредувањето до кога ќе постојат тие услови, но сметам дека во општествениот развој сѐуште не се надминати условите што го овозможуваат национализмот. Прашање е само дали социјалистичките сили, пред сѐ Сојузот на комунистите, кои го насочуваат тој развој (за што и другарот Кардељ повеќе пати говореше), го насочуваат така што социјалистичките сили во дадената етапа да можат успешно да им се спротивставаат на таквите сили. Без такво насочува-

ње на развојот доаѓа до губење на перспективата и тука се уфрлува непријателот.

Според тоа, прашањето на национализмот не е еднаш за секогаш решено. Усташтвото и четништвото, како носители на национализмот, ние во Хрватска ги совладавме во војната и непосредно по војната, но подоцна национализмот се појави од нашите редови. Во Хрватска имаше народни херои што моравме да ги исклучиме од Партија. Носителите на „масовното движење“ порано беа најголеми унитаристи.

Како настанува и станува националистот во наши услови? Во тоа е проблемот за нас, а не дали еднаш сме го совладале национализмот или не па сега се вели дека ете не сме го очистиле национализмот пред десет или дваесет години па затоа сега ни се јавува. Би морале, значи, да ги видиме општествените услови што влијаат врз тоа и да видиме колку субјективниот фактор исправно ја поставува линијата на одбрана и оневозможување национализмот да проникне во нашите сопствени редови.

Според мене, Четвртиот плеум него означи крајот на национализмот во Србија, како што ни 21. седница не го направи тоа за Хрватска и за другите. Да немаме никакви илузии: национализам имаме и натаму, тој се јавува и не би требало никогаш – нити кога се поставува проблемот кај нас во Хрватска или во било која друга република – ако се работи правилно и проблемот правилно се поставува, да ја намали нашата улога и нашата досегашна работа. Оваа ситуација на Косово ги подгреа сите национализми. Кај нас хрватскиот национализам, и во земјата и во емиграција, одеше во директен сојуз со албанскиот иредентизам. Заедно подметнуваат бомби и убиваат наши претставници. Но и српските националисти, обвинувајќи нé нас за ова, исто така се поставуваат. Тие би сакале да ги обвинат комунистите и Сојузот на комунистите зошто со тие Албанци веќе не се пресметале, зошто дозволиле и натаму така да се одвиваат работите. Сакаат, значи, да наметнат една националистичка линија.

Мораме да тргнеме од тоа дека огромното мнозинство од припадниците на сите наши народи и народ-

ности, нашата работничка класа и Сојузот на комунистите ја осудија контрареволуционерната иредентистичка активност и дека во исто време е изразена не само загриженост за таквата состојба туку и готовност да се стори сé за надминување на таа ситуација. Но, мораме да сметаме и на тоа дека постојат одредени сили кои би сакале да им создадат тешкотии и на Сојузот на комунистите на Југославија, и на Сојузот на комунистите на Србија и на Сојузот на комунистите на Косово во совладувањето на оваа ситуација.

Тука мораме да бидеме појасни и затоа ги поддржувам оние предлози насочени кон тоа некои работи да се кажат појасно и на едно место, зашто во тој случај ќе бидеме посилни, полесно ќе ги совладаме овие проблеми на Косово. Би сакал уште да кажам дека тоа не е атак само врз Косово. Она што Енвер Хоџа го истакна на Конгресот е атак врз Југославија. Тоа е речено. Меѓутоа, со атакот врз југословенските народи, а посебно врз српскиот народ се сака да се предизвика омраза не само кај Албанците туку многу пошироко – да се предизвика национална нетрпеливост и меѓунационални судири во југословенски размери, всушност од Косово проблемот да се пренесе на меѓунационалните конфликти во Југославија. Можеби ни Енвер Хоџа самиот не ја смислил таквата монструозна работа. Можеби уште некој учествувал во тоа, но ние мораме да бидеме свесни за тие опасности и поради тоа не може да стане збор ни во Хрватска, ни во Босна и Херцеговина, ни во Македонија, ни во Словенија, ни во Србија, ни во Војводина – ниту било каде кај нас – за занемарување на тие моменти во било каков вид бидејќи тие би можеле мошне скапо да нé чинат. Поради тоа, мислам дека треба да се укаже на тој момент.

На крајот би сакал да кажам дека би било добро во Платформата да се истакне одговорноста на југословенската заедница и на сите републики и на Покраината Војводина, на нивната работничка класа и на социјалистичките сили на сите наши народи, за вкупниот развој на Косово, за неговиот материјален и општествен развој, па според тоа, и за сето она што треба да се преземе и на материјален план и во натамошната изградба на односи-

те и врските, со кои овие работи полесно ќе се совладуваат и ќе водат кон стабилизација на Косово.

Што се однесува до изградбата на односите покраина – република, мислам дека тука треба да се тргне од уставните определби и од улогата на покраините, републиките и федерацијата, и врз таа основа да се постави барање за практична реализација на уставните одредби и за изнаоѓање најпогодни решенија во дневната, животна практика, кои ќе водат кон афирмација на покраините, на народностите во покраините, но и кон афирмација на заедништвото и во Република Србија и во Југославија.

Според тоа, и затворањето во рамките на покраините и негацијата на покраините подеднакво се насочени против тоа, и затоа е штетно и едното и другото.

Се согласувам со предлозите да се исфрли делот за демографската експлозија, а во оној дел од Платформата каде што се говори за проблемите на развојот да се даде и основа за совладување на проблемот на невработеноста.

## ЃУРО ТРБОВИЌ:

На почетокот сакам да кажам дека го прифаќам уводното излагање и во основа Предлогот на политичката платформа за Косово.

Ќе се осврнам на неколку прашања што можат да придонесат овој документ колку што е можно поцелосно да даде оценка за причините и состојбата и колку што е можно пореално да ги утврди ставовите за борбата на СК и на сите социјалистички сили во ликвидирањето на контрареволуционерното дејствување на албанскиот национализам и иредентизам на Косово.

И покрај големите напори што во целост ги вложија Сојузот на комунистите и општеството за стабилизација на вкупната состојба на Косово, за што по некои прашања се постигнати и определени резултати, мора да се констатира дека ситуацијата сé уште е мошне сложена, дека земено глобално во борбата против дејствување-

то на непријателот ги нема очекуваните ефекти и дека поради тоа се добива впечаток оти на некои подрачја и во некои средини ситуацијата е дури и полоша, особено таму каде што непријателот дејствува поактивно.

Денеска нема демонстрации како порано. Непријателот не се обидува организирано да излезе на улица. Меѓутоа, поради тоа нема место за самозадоволство ниту пак тоа може да биде пресудно во давањето на оценката за политичката состојба и за нашите резултати. Непријателот ги продолжува своите основни видови на активност. Масовно, дури и помасовно од порано во некои средини, истакнува пароли, применува разни видови на притисоци, се обидува со саботажи, диверзии и друго. Накратко, и сега манифестира мошне голема упорност да го зачува континуитетот на своите акции, својата организација и идеолошката основа на своето дејствување.

Фактот што како носители на растурањето и пишувањето пароли и памфлети претежно се откриваат малолетници, може да биде сигнал дека состојбата е дури и поопасна и дека непријателот во илегалност сѐ уште е јак. Заради сето тоа, кај работните луѓе и граѓаните во одделни средини и натаму се манифестира загриженост, несигурност и вознемиреност.

Условите за борба на Сојузот на комунистите против непријателското дејствување сѐ уште се мошне сложени. Уште повеќе ако се има предвид дека јадрото и главните организатори на контрареволуционерните активности сѐ уште не се откриени. Тоа, покрај другото, многу, дури битно, ја отежнува акцијата на Сојузот на комунистите и на другите социјалистички сили во борбата за стабилизација на состојбата. Во такви услови, мора многу повеќе да се направи за идејно-политичко и организационо оспособување на органите и организациите на Сојузот на комунистите и за обезбедување акционо единство на најширокото членство.

Меѓутоа, во некои органи и организации Сојузот на комунистите ја нема потребната готовност за критичка оценка на состојбата и на сопствените слабости, нема самокритика како основен предуслов за надминување на погрешно водената политика и за враќање на довербата на работните луѓе во Сојузот на комунистите. Не се над-

минати, ниту во мера во која беше можно, појавите на опортунизам, на либерализам и на неодговорно однесување на поединци. Има колебања и небудност, погрешни оценки и квалификации за дејствувањето на непријателот, што повторно ја разводнува борбата и го отапува нејзиното сечило во битката за неговата ликвидација.

Во борбата што ја води Сојузот на комунистите против непријателот не може да се застане на половина пат. Акциите мора да се водат докрај, бескомпромисно и отворено. Мора да се повтори констатацијата дека од површни акции нема корист. За тоа најдобро зборуваат неодамна повторените немири во Студентскиот центар во Приштина, организирани од страна на непријателските елементи. Треба подлабоко да се анализира како дојде до тоа по повеќето проверки при приемот на студенти во домовите – почнувајќи од месните заедници па натаму, да бидат примени непријателски настроени поединци. Може да се претпостави дека се работи за неодговорност и небудност, но не треба да се исклучи ни замешаноста на непријателот.

Сојузот на комунистите не смее да дозволи дејствувањето на контрареволуционерните сили во кој и да е вид и немирите на Косово да станат хронична болка на Југославија. Затоа мора да се дејствува уште поенергично, бидејќи тоа е во интерес на сите наши народи и народности, во интерес на побрзиот социјалистички самоуправен развој и на остварувањето на историските интереси на работничката класа на Југославија. Посебна одговорност во тоа има СК на Косово кој – со помош на СК на Србија и на СК на Југославија – мора да ги преземе сите мерки по секоја цена докрај да го разобличи и да го ликвидира жариштето и да ги открие главните организатори на контрареволуционерните акции. Мислам дека ова е една од најважните задачи во овој момент и дека од неговото успешно извршување многу зависи ефикасноста на борбата против сите видови на непријателско дејствување не само на Косово туку и во Југославија.

Второто прашање за кое сакам да кажам нешто се однесува на кадровската политика. Во Предлог-платформата недоволно се зборува за тоа, иако кадровската по-

литика е едно од најважните подрачја на вкупната политика на Сојузот на комунистите.

Има повеќе оценки за тоа дека кадровската политика на Косово, како составен дел од вкупната политика, во подолг период е водена со прилично грешки. Често недостасуваа поблиски критериуми, или постојните беа разводнувани. Се заобиколуваа или само формално се изјаснуваа надлежните органи и тела, а да не се зборува во пошироката јавност. Освен тоа, Сојузот на комунистите на Косово, и покрај големите напори, не успеа да се ослободи од обидите за приватизација и монопол на поединци и групи во водењето на кадровската политика. На класното прашање и на морално-политичката способност не им се посветуваше вниманието што го заслужуваат овие критериуми. Мислам дека во услови на дејствување на контрареволуција треба да се заземе јасен став за тоа како да се постапи денес во случаите кога на одделни одговорни должности ќе се најдат поединци кои немаат „чисто“ минато во текот на војната, или кои дошле во судир со револуционерните мерки на Сојузот на комунистите во повоениот период.

Имам впечаток дека многу слабости ниту до денес не се надминати. Поради тоа има случаи и понатаму, наместо вистински, да имаме компромисни решенија.

По овој повод не сакам подетално да зборувам за тие прашања, но ќе истакнам некои погледи за извршените кадровски обнови и реконструкции на раководните кадри во Покраината. Покрај другото, целта беше јасна – органите кадровски и политички подобро да се оспособат за акција. Во тоа прилично и се успеа.

Меѓутоа, има индикации врз чија основа може да се заклучи дека овие мерки не се спроведени во целост и доследно од некои органи. Недостасуваа јасно утврдените критериуми и изостана оценката: кој и зошто си оди од определен орган. Како што реков, имаше и компромиси. Побрзо може да се каже дека, во некои случаи, се работи само за разместување на кадрите, а не и за потребното зајакнување на органите и за утврдување на одговорноста. Поединци се поставени на одговорни општествени функции, иако според оценката на средината од која доаѓаат и која ја претставуваат, па и на пошироката

јавност, тоа не го заслужуваат. Се разбира, засега тоа се само случаи, но се мошне индикативни за оценката за водењето на вкупната кадровска политика во Покраината.

Сојузот на комунистите на Косово мора да вложи повеќе напори во обезбедувањето услови за слободна демократска расправа, за влијание на поширокото членство врз водењето на кадровската политка. Исто така, мора да се бориме против појавите на неоправдано и тенденциозно етикетирање и изолација на оние кадри што имаат поинакви мислења. Ова му штети на единството на СК, а не фактот дека постојат разлики по определени прашања, па дури и во конкретните кадровски решенија.

Мислам оти може да се каже дека, и покрај преземањето на определени мерки за лична и колективна одговорност во органите и во раководствата на Покраината, Сојузот на комунистите на Косово во таа акција не беше доволно доследен и ефикасен. Тој мора повеќе отколку досега на овој план да води конкретна и бескомпромисна акција, ако сака да не им остава простор на разните мислења за тоа дека сите мерки за одговорност во Покраината се спроведени под притисок на раководството на Србија и на Југославија и да стекне целосна доверба за самостојно и одговорно водење на акцијата во Покраината.

Според тоа, комунистите на Косово имаат голема одговорност. Меѓутоа, тие не можат со успех да ја извршат својата улога во оваа сложена ситуација, ако пред сè докрај не ги исчистат своите редови од сите оние што повеќе не можат да бидат во Сојузот на комунистите, ако не ги отстранат опортунистите, колебливците и малодушните и ако не обезбедат целосно политичко и акционо единство во борбата во која ќе бидат вклучени најшироките маси на работните луѓе и на граѓаните.

Трето, Платформата мошне опширно зборува за вистинската смисла и за карактерот на непријателските пароли: „република" и „Косово-република". Се истакнува дека смислата и целта на истакнувањето на овие пароли е:

– прво, создавање на република која би ги опфатила сите албански краишта во Југославија, а потоа би се отцепила од СФРЈ и би се приклучила кон Албанија, и

– второ, создавање косовска република во рамките на СФРЈ, која би ги опфатила сите краишта што се населени со Албанци. Се разбира, со иста крајна реакционерна цел.

Изостана третата смисла на непријателската парола „Косово-република". Токму оваа трета смисла на паролата, која во последно време сé повеќе се истакнува и во странство, и која води кон истата цел како и првите два случаи, во себе содржи барање за република во постојните граници на Косово. Значи, без претензии врз соседните краишта што се граничат со Косово каде што живеат Албанци. Според тоа, секоја парола „Косово-република" во сите свои значења во платформата треба да се оцени како непријателска и реакционерна, бидејќи крајната цел им е иста – загрозување на сите револуционерни придобивки и на територијалниот интегритет на СФРЈ. Ова треба да се каже појасно.

На крајот, немам намера да полемизирам, но, ако добро разбрав, морам да кажам дека не можам да ја сфатам тезата на другарот Поповиќ: во Платформата покраините да се третираат одвоено, а притоа истовремено да оценува дека има обиди да се менува положбата и карактерот на покраините во нашиот политички систем. Сметам, прво, дека не може ништо да се менува во уставно-правната положба и во карактерот на покраините и дека во таа смисла не може да се зборува ниту во Платформата. И второ, не можат да се прават никакви разлики меѓу покраините. Секоја поинаква теза може да биде злоупотребена, особено бидејќи порано постоеше разлика во положбата и карактерот на овие автономни единици. Во Политичката платформа за Косово не може да се избегне единствениот третман на покраините, се разбира, во онаа мера во која е потребно да се зборува за нив во Платформата.

За проблемот на односите во СР Србија и за остварувањето на уставите ги имаме јасно заземените ставови на Сојузот на комунистите. За тоа и денеска стана збор. Зборуваше и другарот Друловиќ, и јас немам што да додадам. Расправата за прашањата на односите во СР Србија може да се одвива само во рамките на Уставот на

СФРЈ, на Уставот на СР Србија и на уставите на автономните покраини.

Да завршам. Имам уште неколку предлози и сугестии во врска со Платформата, кои заради времето нема да ги образложувам и затоа писмено ќе ѝ ги предложам на Комисијата.

ДУШАН ДРАГОСАВАЦ:

На крајот на оваа седница ќе кажам само уште неколку збора за дискусијата што ја водевме денеска околу Платформата чиј повод беше пробивот на националистичките сили, на иредентизмот и на нивната идеологија во јавниот живот на Автономна Покраина Косово, па и во редовите на Сојузот на комунистите на Косово. Сето тоа го разгледавме во светлината на вкупната светска и југословенска општествено-економска и политичка ситуација. Укажавме на основните тенденции на општествениот развој, на распоредот на класните и општествените сили, на карактеристичките појави во животот на САП Косово, Србија, Југославија.

Албанскиот иредентизам во целост во Југославија, како другите национализми на Косово, национализмите во сите други републики и во Покраината Војводина, ги согледавме и ги согледуваме како постојана латентна појава чија општествена суштина секогаш е иста – антисоцијалистичка, антисамоуправна, антикомунистички насочена. Преку национализмот се пројавуваат облици на дејствување на класниот непријател против нашето самоуправно социјалистичко општество, чија контрареволуционерна цел е воспоставување државен социјализам од сталинистички дух или, пак, обид за реставрација на граѓанското општество. И поради тоа не е случајно што различните непријатели на социјалистичкото самоуправување се обединуваат и се поврзуваат, што дојде до израз и во овој случај.

Со нашата Револуција ги избегнавме тие разни опасности со воведување, пред сѐ, како продолжение на

нашата оружена Револуција, на самоуправувањето и со досегашните самоуправни придобивки во земјава, со доследната неврзана политика на меѓународен план, со нашата солидарност со различните работнички и ослободителни движења во светот.

Мислам дека тоа е суштествено и не би го образложувал тоа понатаму. Меѓутоа, има неколку поставени прашања на кои би требало да се дадат одговори.

И денеска доста говоревме за проблемот на економскиот развој на Косово и тоа во значителна мера го разјаснивме. Во последно време во таа област имавме посестрана анализа отколку што беше тоа пред настаните. Платформата и денешнава дискусија тоа уште поцелосно го образложија. Сега мораме да вложиме значителни напори за остварување на Платформата. Секако, најголемите задачи ќе паднат врз плеќите на нашите другари на Косово, но, имајќи ја предвид општата југословенска па и светска ситуација значајни задачи стојат и пред сите нас. И токму од тоа како секој од нас ќе ја изврши својата задача, ќе зависи успехот на другарите на Косово. Според тоа, мораме да му посветиме поголемо внимание на општествено-економскиот развој на Косово, пред се́, сите републики и Покраината Војводина, и Федерацијата, спрема Косово да ги извршуваат сите договорени обврски. Мислам, пред се́, на материјалните, но и на другите обврски.

Мораме да вложиме организиран напор различни наши крупни и значајни стопански организации со различни погони да одат и на Косово. За тоа мораме добро да се организираме. Понатаму мислам дека мораме да вложиме и посебен напор и околу вработувањето на младината која бројно стасала на Косово. Мислам дека мораме да бидеме начисто оти тоа не може да се реши исклучително на Косово. Дури и тогаш кога ќе бидеме најуспешни во развојот на Косово, нема тоа да го решиме ни лесно ни брзо, зашто знаеме дека економското движење на луѓето е и неизбежно и прогресивно. Меѓутоа, друга работа е ако тоа се работи под разни притисоци за што доста се говореше. Тоа, секако, ние треба да го оневозможиме, мораме да создадеме економска и социјална сигурност на сите работни луѓе во Југославија, посебно

на Косово. Мораме да вложиме посебни напори да го олесниме вработувањето и на таа сега неадекватна квалификациона структура на невработените млади работници на Косово. Велам не ќе можеме бргу да ги вработиме сите, но помагајќи ги ќе олесниме во цела Југославија да се поведе грижа за тоа. Ние уште пред две години, расправајќи на Претседателството за разни национални и меѓунационални прашања во Југославија, ги увидовме и ги истакнавме развојните тешкотии на Косово и од становиштето на определени демографски движења и констатиравме дека Косово во тој поглед ни останува сериозен проблем и дека на тоа, пошироко во Југославија, мораме да му посветиме големо внимание.

Меѓутоа, она што можевме и што требаше да го направиме во натамошната организација не го направивме, и сега тоа мораме да го надоместиме. Тука конкретно прашање е вработувањето на еден дел од кадрите. Ние би морале да ги вклучуваме тие кадри и во Федерацијата, во републиките и во различни други структури, во стопанството итн. Во многу наши градови веќе има вработени Албанци, тука движењата веќе се позитивни, но мораме да вложиме напори тоа организирано да се работи и тој проблем поуспешно да го решаваме.

Следно прашање. Се наоѓаме пред изборите и пред конгресите, пред изборите и во општествено-политичките организации и во собранијата. По тој повод би требало уште сега да се поведе сметка околу изборот на другарите Албанци во разни тела и органи, без оглед на тоа дали тие живеат некаде како староседелци во републиките Србија, Македонија и Црна Гора, или како новодојдени и вработени во други краишта на Југославија. Потребно е, значи, да се избираат определен број од тие кадри во различните структури, тие да преземаат одговорност заедно со другите, да влегуваат во самоуправни процеси. Мислам дека од тоа сите заедно ќе имаме корист. Со право се предупредува дека поради ситуацијата што настана на Косово има тенденција на притеснување од похрабро вложување во стопанските капацитети на Косово. Не знам дали таквата воздржаност веќе сме ја надминале. Молам на тоа да му се посвети соодветно внимание, зашто тоа е важна наша партиска задача.

Ние и денеска говоревме, констатиравме, и другарите од Косово говореа за тоа, дека и економските и политичките проблеми на Косово се доста тешки, и дека такви ќе бидат уште доста долго. Меѓутоа, и во денешниот реферат, а и во дискусиите бевме еднодушни и сметаме дека и покрај сите тешкотии, општите движења можеме да ги оцениме како позитивни, како позитивен тренд на активноста на Сојузот на комунистите и на другите општествено-политички организации на Косово. Уверени сме дека така и ќе се продолжи. Во тој поглед мислам дека сите најдобро ќе помогнеме сепак кога би воделе борба против сите непријателски сили во сите средини, против секој национализам, зашто тој постои, тој ќе постои, тој дејствува дури и независно од некој друг национализам. Ако денеска дадовме признание, во основа на позитивната оцена за оваа понова политичка активност што ја имаше и што треба натаму да се одвива, покрај сето она што го говореа другарите за големината и тежината на постојните проблеми, би требало да ја симнеме, можеби е преостро да се каже, вината од Сојузот на комунистите, од раководството што националистите, би рекол, се обидуваат да му ја наметнат, што не наидува секаде доволно на отпор и, второ, да му помогнеме на раководството на Покраината, да дејствува растоварено од стравот дали нешто ќе се случи или не? Тоа мора, како и сите ние, да развива активност, мора да се бори против сите несреќи, но не може да биде под постојан страв што ќе се случи. Во такви околности како раководство не ќе може успешно да дејствува.

Од дискусијата денеска недвосмислено произлезе дека ќе мораме и во нашите политички истапувања, а посебно преку средствата за јавно информирање, што не е прашање само на тие средства и на новинарите, туку и на сите нас – и поради нашата и поради светската јавност – да говориме и за позитивните резултати и за тешкотиите, не драматизирајќи го секој ексцес, што ги има и ќе ги има уште долго. Ние кои по разни поводи контактираме со странци, посебно со нашите странски пријатели, комунисти итн., доаѓаме до сознание дека кај нив се создава впечаток оти ние немаме политичко решение за Косово, за Албанците, а потоа и воопшто за меѓунацио-

налните односи во Југославија. Поради едностраноста во нашите истапувања се добива впечаток како тоа да го решаваме со административни мерки и слично. Според тоа, би морале сето тоа да го подигнеме на едно повисоко ниво, посуптилно, да го извлечеме од тоа сето релевантно, да изанализираме и да определиме како понатаму да ја третираме целокупната оваа проблематика.

Се постави и прашањето за казнениот критериум на Косово. Сега не би го образложувал тоа прашање. Ние тоа го разгледувавме на Претседателството, и на државното и на партиското, а знам дека и другарите во Србија се однесоа критички кон висината на казната, кон проблемот на структурата и друго. Меѓутоа, уверени сме дека правосудните органи на Покраината преку натамошна нормална постапка, ќе успеат да ги отстранат пројавените слабости, зашто никој друг нема право да навлегува во поединечни пресуди. Предлагам за расправите во Претседателството за тоа да се изготви информација и да им се испрати на членовите на Централниот комитет.

Јас со тоа и ќе завршам. Бев готов, со оглед на дискусијата, за сé нешто повеќе да кажам. Меѓутоа, сметам дека за оваа пригода тоа е доволно. Конечно, пред нас се и Конгресот и дискусиите околу политичкиот извештај, Резолуцијата и друго, па за ред проблеми што не се само косовски, иако и специфично косовски, но и југословенски, ќе дискутираме и, што е поважно, ќе се оспособуваме успешно да ги решаваме.

## СОДРЖИНА

Издавач:
ООЗТ „КОМУНИСТ“ – СКОПЈЕ
*
Главен и оговорен уредник:
*Петар Карајанов*

*
Уредник на изданието:
*Фиданчо Димитров*
*
Превод од српскохрватски:
*Голупка Угринова*
*Славко Здравковски*
*Мира Јанковска*
*Живко Неделковски*
*Живко Кондев*
*Здравко Ќорвезироски*

*
Техничко уредување и коректура:
Веселин Ристовски

*
Лектура:
*Стефан Зиглин*
*Божо Стефановски*

---

Печатено во НИП „Нова Македонија“
ООЗТ Печатница – Скопје

323.273 (497.115):329.15 (497.1)„1981“ (063)
323.14 (497.115):329.15 (497.1)„1981“ (063)

СОЈУЗ на комунистите на Југославија. Централен комитет. Седница. 22. 1981. Белград

Политичка платформа за акцијата на СКЈ во развојот на социјалистичкото самоуправување, братството и единството и заедништвото на Косово /22. седница на ЦК СКЈ, [на седумнаесетти ноември 1981 година... во Белград; превод од српскохрватски Голупка Угринова... и др.). – Скопје: Комунист, 1981. – 268 стр.; 20 см. – (Документи/ СКЈ)

1. Гл. ств. насл.

НУБ „Кл. Охридски“ – Ск.